




Х. ПОЛЕНАКОВИЌ

# СТРАНИЦИ ОД МАКЕДОНСКАТА КНИЖЕВНОСТ

„КОЧО РАЦИН“
1952

Харалампие Поленаковик'

# СТРАНИЦИ ОД МАКЕДОНСКАТА КНИЖЕВНОСТ

„Кочо Рацин“ — Скоп,е
1952

## МЕСТО ПРЕДГОВОР

Изборот од научни прилози и книжевни есеи, што се печатат во оваа книга, извршен е од трудовите што сум ги публикувал по ослободувањето.

За ова издание, во некои од трудовите, извршени се извесни, незнатни, исправки, односно скратување и дополнување, за да се добие изедначеност.

Забелешките кон трудовите се групирани и се даваат на крајот на книгата од практични причини; таму е означено каде се, порано, печатени овие трудови.

Во Скопје, ноември 1951 година.

Авторот

## МАКЕДОНСКАТА НАРОДНА ПЕСНА, НЕЈЗИНИТЕ СОБИРАЧИ И ИЗДАВАЧИ ВО ПРВАТА ПОЛОВИНА НА XIX ВЕК

### I

### Животот на народната песна во првата половина на XIX век

Задржувајќи се овој пат на животот на нашата народна песна во првата половина на XIX век, како и на собирачите и издавачите на нашата народна поезија во овој период, истакнувам дека во првата половина на XIX век главен интерес кон нашата народна песна покажуваат луѓе надвор од Македонија.

Како последица од интересот што е покажуван спрема нашата народна песна и нарочно под упливот на печатењето на собраните македонски народни песни и поради растежот на пробудените македонски луѓе, — во втората половина на XIX век ќе се јават кај нас, во Македонија, низа наши луѓе што ќе започнат со собирање и печатење на наши народни умотворби. Имињата на Јордан Хаџи Константинов — Џинот (во Цареградски вестник), Јанаки Стрезов, Партенија Зографски, Димитрија и Константин Миладиновци, Рајко Жинзифов (Стефан И. Верковиќ), Кузман Шапкаров, Ѓорѓи Пулевски, Панајот Гиноски, Венијамин Мачуковски, Димитрија Македонски, А. Костенцев, Марко Цепенков, К. П. Мисирков и толку други наши луѓе, зборуваат за широко развиениот интерес кај нашиот народ кон нашата народна умотворба.

За неисцрпното богатство на нашите народни умотворби зборуваат огромен број печатени разни народни умотворби во посебни зборници и во разни списанија, како и знатен број забележени, но уште непечатени збирки од разни умотворби; за тоа богатство зборува и денешниот интензивен живот на народната умотворба.

Еден од составните елементи што ја исполнува содржината на општопознатото книжевно-културно движење позна-

то кај сите народи, па и кај нас, под терминот романтизам, — е високо издигнатиот култ на народната, традиционалната или усната книжевност, култ на фолклорот, нарочно култ кон народната песна, која романтичарите ја прогласуваат како краен израз на целокупниот интелектуален, емоционален и материјален живот на народните маси. Култот кон народните умотворби ги зафаќа најпрвин западноевропските народи (Англија, Франција, Германија), а преку овие, нарочно преку немските фолклористи, култот кон народната песна се пренесува и кај Западните Словени (Чеси, Словаци, Полјаци). Кај Јужните Словени култот кон народните умотворби ќе се пренесе откај Западните Словени и откај Германците. Германците ќе покажат голем интерес кон јужнословенските народни умотворби, нарочно кон српските народни песни, за кои ќе се интересираат и такви книжевни величини, како што се Гете, Ј. Грим и др.

Интересот кај Македонците кон народната песна ќе го пробудат со својата собирачка и издавачка работа Вук Ст. Караџиќ, Виктор И. Григорович, Станко Враз, Стефан И. Верковиќ. Интересот кон народната песна во Македонија оживува некако во истото време во кое нашите прогресивни книжевни луѓе ја слават победата на народниот јазик, во школите, во книжевноста, во животот, над туѓиот —грчкиот јазик и над мртвиот — црковнословенскиот јазик.

* *
*

Како и кај другите јужнословенски (и воопшто како кај другите) народи, и кај Македонците народната песна, народната книжевност има свои далечни и длабоки корени во душата на нашиот народ, со векови и векови пред нашето време. Многубројните народни песни, разнородни по својот карактер, го следеле нашиот човек, од најстари и претхристијански времиња, кога одел со овците в планина, кога одел на работа в поле на нива, кога одел на лов, кога одел во борба; народната песна пеела за целиот човеков живот, од неговото раѓање, преку женидбата и мажењето, до смртта негова, прикажувајќи и разни многубожечки и христијански обреди. Во текот на вековите нашиот народ создава покрај песни и прикаски со општ, интернационален мотив, и умотворби специфично наши, во кои е изразен животот на нашиот човек, на нашиот народ. Тоа се нарочно јуначките, епските песни, во кои се прикажуваат наши луѓе од феудалниот период, нивниот живот, меѓусебните нивни борби,

борбите против Турчинот и Арапот; создава песни во кои се дава сликата на животната стварност. На тој начин народната песна ни ги зачувала ликовите на народните јунаци: Момчило војвода, Болен Дојчин, Кралевиќ Марко, Секула Детенце, Лутица Богдан и др. Спомнатите епски јунаци се омилени личности и на српскохрватскиот и на бугарскиот еп. Тоа зборува за блискост на овие два епоса со македонскиот еп, односно тоа ни зборува за единствениот јужнословенски епос од феудалниот период.

За животот на нашата народна песна во средниот век — до колку се однесува за лирската народна поезија, можеме да тврдиме дека таа му била позната на нашиот човек од најстари времиња — имаме извесни пишани документи. Такоѓ еден документ е изјавата на византискиот хроничар Никифор Грегора којшто 1325 г. патувал преку Македонија и имал можност да чуе дека неговата придружба пеела песни за некои јунаци, што нему не му биле познати (1). Извесни податоци за животот на народната песна во време на турското ропство оставиле неколцина патописци што врвеле преку Балканот.

Животот на нашата народна поезија во периодот сега што го разгледуваме — првата половина на XIX век — го сеќавале и нашите први писатели Јоаким Крчовски и Кирил Пејчиновиќ. Кога ќе зборувам понатаму за нив, ќе имам можност да го истакнам нивното разбирање и нивниот став спрема народната песна. Ставот на тие двајца наши писатели е, како што ќе се види понатаму, негативен. Тие се против народната песна, ја сметаат како производ на ѓаволот, како гнасна работа, што не му припаѓа, по нивното мислење, на еден исправен човек. Нашите народни писатели Крчовски и Пејчиновиќ ја нарекоа нашата народна песна „ѓаволска“, само како послушни црковни луѓе, по навика. Тие, убеден сум, и несвесно го следат ставот на официјалната црква. А тој официјален став беше диктиран од конкурентски причини. Народот недоволно се интересираше за црковните химни и тропари. И, ако некој знаеше некоја од тие химни и тропари, тогаш тоа беа песни во врска со главните празници, и нив ги знаеја само поединци, обично по градовите. Место црковните химни, тропари и кондаци, широките народни маси повеќе ги сакаа веселите и несташните народни потскочици, народните романси и балади, народните јуначки песни за Марка и Дојчина; народот ги сакаше оние песни што не му збореа за покорност, за молчење и за рај, туку му збореа за јунаштво, за човештво, за борба, за живот, за љубов и

радост! Место досадните проповеди полни со чуда, народот уживаше во шеговитите и „мрсните" прикаски во кои се исмеваа разни ненаситни попови и среброљупци владици. Нашите први писатели, следејќи ја црковната планска борба против народната песна, и не сакајќи, ни дадоа виден доказ за нејзиниот интензивен живот. Напаѓајќи ја народната песна, тие ни укажаа дека таа живеела, дека народот ја сакал и ја создавал, ја сакал дури и повеќе од црковните песни. За нас е тоа доволно. Тоа ни зборува за животот на народната песна во тоа време. Ние денеска можеме и да го објасниме ставот на нашите први писатели Крчовски и Пејчиновиќ. Низното држање го објаснуваме со покорност спрема црковната организација. Инаку, убеден сум, дека обајцата ја познавале народната песна и уживале во неа кога јачела на манастирските собори во Лешок, каде што се собирал народот од обата Полога, односно некаде во Лесново . . .

* *

*

За животот на нашата народна поезија во овој период ни зборуваат многу, можеби најмногу, забележените и објавените народни песни, во кои најде израз животната стварност во тоа време, песни во кои се прикажани разни страни од животот на нашиот народ од првите неколку децении на XIX век. При тоа мислам на оние песни, што настанале токму во она време и зборуваат за такви личности и настани што се одиграле во разни наши области во првата половина од XIX век.

Токму во ова време народниот пеач ги испеал песните за прославениот Кузман Капидан, неустрашивиот крсердар на охридскиот господар Џеладин-бег (Песните објавени во Зборникот од народни песни на К. Шапкарев, 1891 бр. 377-378), за оној Кузман Капидан, за кого народот и денеска пее песни низ најголем дел од Македонија (нарочно во Западна Македонија, каде што Капидан се борел против разбојничките банди); за оној Кузман Капидан, чиј што лик така хомеровски го наслика поетот Григор Прличе во својата песна „С е р д а р о т". Песните за Кузмана Капидана даваат една доста верна слика за приликите што владееле во времето на Џеладин-бега во Охридско, каде што народот бил тероризиран од разбојничките чети.

Како што има песни за Кузмана Капидана, исто така народниот пеач го прославил и прочуениот јунак од Грчкото востание, Македонецот од Воден Марко Бочварот. За Боч-

варот, како што е познато, има доста пишано и истакнато е дека тој бил соборец и близок со прочуениот англиски поет лорд Бајрон и дека неговите херојски подвизи ги инспирисале низа поети и книжевници да пејат во своите творби за Бочварот, како што е случајот со: Ј. Словацки, П. Хохолоушек, Јован Стерија Поповиќ, Жил Верн, Виктор Иго и др. Неустрашивоста на Бочварот и неговата херојска смрт го инспирираа народниот пеач и тој го опеа херојот Бочварот. Колку што мене ми е познато, досега се печатени песни за Бочварот, главно од Егејска Македонија, во Зборникот од народни македонски песни, што ги собрал кон средината на XIX век Стефан Верковиќ, а што ги публикувал рускиот научник Петар Лавров (во XCV книга од Зборникот на Петроградската академија на науките, 1920 г., стр. 149—153). Во едната песна се оплакува смртта на Бочварот (бр. 77), а во втората се опева осветата за смртта на Бочварот. (бр. 78).

Во ова време народот ќе испее и песни во кои ќе се прикажат поважните настани од тој немирен период. Во ова време, и неколку децении порано, во Албанија и во дел од Македонија, господарувал злогласниот Али-паша Јанински. Одметник од Портата, тој насилник им задал големи јадови на Грците, Власите и Македонците во јужна Албанија и Македонија. Самото име негово, цели неколку децении, во споменатите области на Албанија и Македонија, значеше: палење, грабење, убивање, пустош. Неговите недела, некои од неговите недела, ги регистрирал народот во стихови. Песната Попова ќерка викаше, објавена од браќа Миладиновци (Во нивниот Зборник од народни песни, 1861, бр. 373) зборува за плененњето на христијанските моми, што ги употребувал Али-паша како робинки во својот дворец во Јанина; во песната Грче Г'орѓија и Фросина, народниот пеач имал можност да даде една прекрасна слика на убавата Фросина, која, според оваа песна, ќе ја удави граматикот на Али-паша, по наредба на крволочниот свој господар. Еве ја убавата Фросина, за која, на времето, доста се зборуваше:

„Умот ќе си го погубит
Од нејзината хубајна, —
Очите два града пуљат;
Веждите, црни гајтани;
Клепките, крилја ластоички;
Лицето, две с'нца грејат;
Устата, как' злата-чаша;

З'бите, как' дробен-бисер;
Грлото, как' месечина;
Ставата, т'нка сељвиа;
Косата, долга лозница"

(Шапкарев, бр. 289)

Но на тој насилник му дошол крајот. Една народна песна ја регистрира неговата смрт (Али-паша е убиен на 24 јануари 1822 година): Али-паша Јанински и неговата смрт. И во оваа песна е замешана убавата Фросина, но не е, како во претходната, жртва на Али-паша, туку се спасува, бидејќи силните кафази, што беа дошле од Цариград, „Главата му ја зедоа" на Али-паша (Шапкарев, бр. 290; покрај овие песни за Али-паша се пеат и други песни, за кои зборувам во мојата работа: Вангелов „Болен Дојчин" (2).

Од ова време е и песната што зборува за Плененьето на Негуш (Шапкарев, бр. 281). За тој настан имаме и некои други, мемоарски, податоци. (3).

Во погоре цитираната збирка од македонски народни песни од Егејска Македонија (од Стефан Верковиќ) има и такви песни, како што е онаа под бр. 81, во која се прикажуваат некои моменти од Наполеоновите завојувања, конкретно за окупацијата на Египет од страна на „Мунопарта", како се наречува Бонапарта, — или како што е оваа под бр. 83 во која се изнесува развојот на руско-турската војна од 1829 година, кога „Московот бе стигнал/Дур нетре на Едрене."

Народната песна не пропушти а да не ги забележи и таквите настани, како што е оној настан, кога, на 21 јуни 1830 година, великиот везир Хуршид-паша со итрина ги уништи башибозуците-Тоските кај Битола, на Довлеџик, поради нивните зулуми што ги чинеле над рајата, кога го плениле Кожани, та дури се спремале и Битола да ја пленат (Шапкарев, бр. 379): современите летописачки вести вака ја бележат погибијата на Тоските: „1830 година, јунија 21-и. Во Битола дојде садриезамот. Тога дојдоха првенците од Колонја да се поклонат. Он им направи големи честове и со измама ги изведе на Довлеџик. . . Та кога правеше војската редовно упражнение ги изби сите првенци Арнаути а онија од них, што можеха да избегат, испратени луѓе ги гонеха дури довдека — дури до Охрид — и ги ловеха како зајци (4). Летописачката белешка наполно е обработена во македонската песна; за овој настан постои и албанска песна,

како што тврди Шапкарев во забелешката кон македонската песна.

Во последните години од првата половина на XIX век, токму во 1845 година, Галичник бил застрашен од опасноста да биде уништен од Тоските и Ајредин-паша, што дошле под Галичник:

Да пустат село Галичник
— — — — — — — —
Слушајте, Тоски, низами!
Слушајте, царски синои!
Свртите силни топои,
Да г' изгориме Галешник".

Галичките првенци успеаја да го убедат Ајредин-паша во невиноста на Галичник, и убавото мијачко село остана цело. За овој настан народниот пеач испеал неколку убави песни, што се пеат и денденешен во Галичко и Дебарско (Шапкарев, бр. 380, 391; во „Књижевне новине" бр. 16 од 18 април 1950, дадена е една варијанта од оваа песна; Ѓорѓи Пулевски во ракописната: Славјано-македонска општа историја зборува дека овој настан бил на 22 септември 1845 (5). На Галичник пошол Ајредин-паша заради задушувањето на вечно немирниот крај дебарски, кој, на таа година, беше го разбунтувал некој „Дервиш-цар", како што не' известува Шапкарев во забелешката кон песната бр. 380.

Некако во ова време, а во врска со дејноста и подвизите на мијачката хероина Сирма-војвотка, народот испеал песна за неа:

„Дека се чуло видело,
Мома војвода да бидит . . ."

А Сирма не можеше да ги трпи зулумите качачки, па пошла в гора и собрала верна дружина. Со неа се борела против напасниците и го бранела народот (Миладиновци, бр. 212; Сирма ја видел и собирачот на народни песни, Димитрија Миладинов: „Неја осумдесетгодишна видохме во Прилеп и од устата нејзина чухме за младоста је. В одајата је под перница држеше кубурите полни и сабји обесени на зидот висеха над неа". Неколку години по средбата меѓу Сирма и Димитрија Миладинов, којашто била 1856-57, Сирма, преку осумдесетпетгодишна, ја утепале прилепските Турци, кога одела од градот кон Варош, во 1864 год., како што зборува за тоа К. Шапкарев во својата Автобиографија (Македонски преглед, III, 1, стр. 64 нап 1).

Некако во ова време преку наши борци што, заедно со српските востаници, ја рушеа турската империја, или преку наши мајстори и трговци, што ги издигаа српските градски населби, српската трговија и занаети, во Македонија се пренесуваат разни песни пеани во првите децении од XIX век во Србија. Покрај песната за Караѓорѓа, многу популарни биле песните за познатиот српски јунак од Првото српско востание Хајдук Вељко Петровиќ и за болниот Кара Мустафа, кој, признавајќи дека Хајдук Вељко е поголем јунак од него, пред смртниот час, на Вељка му ги остава во наследство и долгата пушка, и острата сабја и врана коња „зашто је боље јунак од мене“ (Миладиновци, бр. 215-217; П. Драганов, Македонско-славянски сборник... С. Петербург, 1894, бр. 73, 74, 75 ,од разни македонски краишта). Од истото време — и по исти патишта — дошла во Пиринска Македонија песната за друг еден јунак од Првото српско востание, за Стојан Чупиќ (Вук Караџиќ, Додаток... бр. 14; спрема П. А. Безсонов, Болгарскй песни... Москва, 1855, стр. 252, нап. кон бр. 54). Во оваа група песни спаѓа и песната што ја забележил во Велес во првите години од втората половина на XIX век познатиот собирач на разни културно-историски старини и македонски народни песни Стефан И. Верковиќ, а која зборува за Второто српско востание под Милоша Обреновиќа, кој, како што е познато, одржувал разгранети врски и со разни наши луѓе (меѓу кои е од познатите Кирил Пејчиновиќ). Додека песните за Кара Мустафа и за Хајдук Вељко се пеат и денеска во Македонија, песната за Милоша, колку што ми е познато, денеска не се пее во Македонија, таа е заборавена. Песната за Милоша ја објавил Верковиќ во Зборникот од македонски песни печатен во 1860 г., под. бр. 320:

„Доста одиме, доста шетаме,
Доста одиме пуста Шумадија,
Доста гинеме црни сиромаси,
Зави барјак ти Милош војвода...
Нашите жени црни кукавици,
Нашите мајки црне крпе носат...

И така нашиот народ, преку песните погоре разгледани, и преку овие што се пренесени од Србија (П. Драганов во својот Македонско-славјански зборник, под. бр. 172 објавува една песна за кнеза Милана), или настанале по углед на некои слични српски песни, ги регистрирал поважните настани од тоа време, одиграни на нашиот терен или во блиските земји...



Од овој период — првата половина на XIX век — имаме и разни други песни што настанале во нашите градови. Во тие песни — некои од нив ќе ги разгледаме — е изречена мислата на нашиот граѓански сталеж, во нив е дадена положбата на нашето градско население. Овие наши народни песни, создадени по нашите градови, си имаат една посебна, градска физиономија, главно во поглед на тонот и на содржината на реалиите. Во ова време нашите градови и животот на нашето население во нив му даваат материјал на народниот пеач да испее низа песни, што ќе го насликаат нашиот градски елемент во сите фази на неговиот живот.

Место пасторалните пејсажи од останатата народна поезија, во оваа, градска, поезија, се јавуваат тесни градски сокаци, трговски дуќани, магазини, работилници; место млади пастири, земјоделци; во овие песни се пее за разни чираци, калфи и мајстори; место идилични сцени од останатата народна песна, во овие песни се дадени страсни изливи искажани по калдрмисаните градски сокаци; место широки, зелени ледини, во овие песни се пее за излижани, древни ќепенци, на кои скрсноэе седат млади трговци и мајстори и ги меркаат убавите градски моми „К'де ми одет за вода" или пак по некаква друга работа. Типична е во овој поглед низ цела Македонија познатата струшка песна, во која се слика македонскиот град во децениите кога во него закрепнува македонскиот градски елемент:

„Шчо ми е мило и драго
На Струга дуќан да имам . . .
На ќепенците да седам . . .
Струшките моми да гледам
К'де ми одет на вода
Со шарените стомниња . . .
Со везените чевлиња . . ."

Во таа Струга, и по другите наши градови, во оние децении, кога наполно се менува физиономијата на нашите градови во секој поглед, етнички, социјален, економски, во просветно-културен поглед, — народната песна се создава, расте, живее еден интензивен живот. За животот на народната песна во ова време, за улогата што таа ја играла во животот на народот, за љубовта што спрема неа ја покажувале и луѓе и жени од сите години на возраста, може да

се суди по тоа што и денеска, кога постојат и разни други разоноди и културни атракции, нашиот народ многу ја љуби својата песна. А во тоа време, и порано, народната песна и свирка беа главна разонода, среќа и радост на македонскиот човек. На полските работи, при работењето разни занаети, на состаноците, нарочно на панаѓурите и манастирските слави, се пееле народните песни, се прикажувало во нив за старите јунаци, се составале нови песни во кои се зборувало за современите настани, за современи луѓе, за современи проблеми. На тие состаноци, на панаѓурите, на манастирските слави — кај старите гуслари — растела и се ширела народната песна. Најголем дел од народните песни настанувале во о р о т о, „това училиште, к'де се усовршенствувала народната ни поезија", како што вели Константин Миладинов во предговорот на познатиот Зборник од народни песни, печатен во Загреб 1861 год. Опис на тоа оро, коешто е „училиште" на народната поезија, во Струга, Охрид, Кукуш — ни дава Миладинов:

> „В Струга на неголемите празници в'секоја махала се чинит хоро; а в големите, како Велигден, Ѓурѓевден и др. 'сите моми се берет на некоја градина надвор од варошот и чинет едно д'лго хоро, кое водит танчарката со некоја песна. Половина од хорото је помогвит на пеењето, а другата половина преземвит 'секои стих дури да се свршит песната. Тога хороводката или танчарката уст'пвит местото си на другата мома, која је до нејa, и која зафашчат да водит хорото; а таја се фашчат на крајот. Кога се свршит другата песна, пак вторатa хороводка се фашчат на крајот, а таја шчо је по неја се чинит хороводка; и така со ред 'сите моми се чинет хороводки неколку п'ти, ако хорото се прод'лжи многу време. Но обикновено танецот повике водит таја мома, која имат хубав глас и знаит многу песни. Танците ошче се чинат под звукот од гајдата или други свирби, на кои малу помалу фати да отст'пвит место пеењето. Такви народни хора се чинеле и в другите градишча како в Охрид, Битолја и др., к'де влезе порано употреблението од свирбата. В Струга пред неколку години во големите празници хорото се чинеше околу црквата, к'де се виеха три хора: едно од девојки, друго од невести, треќо од јунаци. Во Кукуш на Велигден еднакво се берет на едно место, к'де момите играет на две или три хора, кои на играњето се здружуват на едно много

љубопитно. Сите моми двесте, триста или повике ситно потрчват едновремено и беспогрешно, (кога се слушат шум д'лг и едномерен); а после три чекори медлено едновремено се врашчает и по 'с'та д'лжина се слушат едномерен тропот од чевлите им". (Предговор на Зборникот, стр. V-VI).

Еве од овој опис на Константин Миладинов, што е колку верен, толку сликовит и поетичен, се гледа каде се создавала народната песна. Во тоа време најголем дел од песните браќата Миладиновци ги собрале во Струга, Охрид, Кукуш, Прилеп; истата појава е и кај Шапкарев, и кај други собирачи на народни песни.

Создавајќи се' на овој начин, по градовите, и изразувајќи ја животната реалност на нашиот градски елемент, овие народни песни, како што ми се чини, примаат извесни туѓи елементи. При тоа мислам на упливите што ги извршиле над македонската народна песна: грчката, турската, влашката и албанскта народна песна. (Од своја страна и македонските народни песни вршеле уплив над споменатите народни песни). Измешани, по градовите, со овие етнички елементи, Македонците не можеа а да не примат некои упливи од односните народни умотворби. Студии во овој поглед, за жалост, не се правени, така што одвај ако нешто може за ова конкретно да се рече. Но, и на прв поглед, тоа е очигледно. Нашата "градска", "граѓанска" песна несомнено доста позајмила од грчката народна песна. По нашите градови, — додека не закрепна македонскиот градски елемент до тој степен, што можеше независно да дејствува во секој поглед, — основата на занаетчиско-трговскиот сталеж го чинеа Грците и Власите. И Грците и Власите си имаа свој општествен и културен живот, свои народни песни и игри. Аклиматизирајќи се во новата средина, во градската средина, македонското население тукушто се прифаќаше за разни занаети и трговија, — примаше од Грците и Власите покрај занаетчиско-трговската вештина, и извесни нивни навики, обичаи, етикеција, начин на опходување. Истовремено настанува и роднински врски, со мажење, и по тој начин уште полесно се пренесуваа разни елементи од грчката и влашката култура кај Македонците. Задржувајќи се, овој пат, на упливите од обласата на народната песна, можеме да речеме дека такви упливи се среќаваат во македонските народни песни што настанале и во ова време. Во разгледувањето на овие „градски" песни ќе

2 Македонска книжевност

се истакнат некои, така да речам, заеднички грчко-македонски и влашко-македонски народни песни. Покрај во однос на содржината на песната, покрај заедничкиот израз што се сеќава во овие песни, знатен број напеви се земени од грчката, односно од влашката народна песна. За допирните точки меѓу македонската и грчката, односно влашката народна песна Константин Миладинов можеше во Предговорот на Зборникот од народни песни, стр. VII, да го констатира следното: „У народите со кои тој (македонскиот народ) живеел во соседство или смешан се сретват еднакви песни напр. у Власите (Цинцарите пес. 73), у Грците (песни 200)". Кон приведените примери од Константин можат да се додадат и други. Така еднакви песни со оние кај Шапкаров, под бр. 144, 218 и кај Верковиќ под бр. 299 постојат и денеска и се пеат кај Власите. Еден еклатантен случај за грчки уплив е даден во книгата на Љубица С. Јанковиќ и Даница С. Јанковиќ: Народне игре, књига IV, Београд, 1948, стр. 267: Ела, бре, Караламбос! Ова е чист превод на една грчка песна со иста мелодија каква и во македонската песна. Понатаму, во излагањето ќе се споменат уште некои вакви заеднички песни.

На нашите народни песни несомнено вршеле уплив и албанската и турската народна песна, нарочно последната. И тоа како во содржаен, така исто и во чисто музички поглед. За тоа ни зборуваат многубројните чисто источњачки напеви, што ги сретнуваме во нашиот музички фолклор: „Покрај други разноликости на нашата народна мелодија, нејзиниот мелодски обем има една интервалска интересност, отпечаток од долготрајното ропство, а тоа е таканаречената „прекумерна секунда" што им дава на некои од нашите народни песни донекаде егзотичен и ориенталски карактер". (Споменица 25-годишњице ослобођења Јужне Србије, 1937, стр. 976; Нов ден, I, 2, стр. 21). Во овој поглед, како што реков, за жалост, немаме уште доволно документирани студии, за да можам подолго на ова прашање да се задржам.

Покрај упливите за кои погоре се рекоа неколку збора, македонскатата народна песна воопшто и посебно што се создавала по нашите градови во првите децении на XIX век, примала низа елементи од српската народна песна. Зборувајќи за односите на македонската песна кон другите народни песни, се истакна забелешката на Константин Миладинов за еднаквите песни кај Македонците, Власите и Грците. Продолжувајќи ја таа мисла, Константин Миладинов го констатира и следното: „Но најповиќе песни сходни имат

с Хорвато-Србските, особено тие, кои се вртат околу времето од Марка Крале, и современите му герои." (стр. VII од Предговорот). Оваа мисла ќе ја изрече Вук Караџиќ цели четириесет години пред Константина, при издавањето на првата збирка од македонски народни песни, за што ќе се зборува подолу. Патот по кој упливите на српската песна доаѓале во Македонија се покажа, кога се разгледуваа песните за Хајдук Вељка и другите јунаци од новата српска историја. Освен на тој начин, српската народна песна од првите децении на XIX век и од времето при крајот на XVIII век, таканаречената српска „граѓанска лирика" — така наречена поради тоа што настанала по српските, „пречанските" градови и обработувала детаљи од животот на градските луѓе — ќе ја пренесуваат наши трговци и занаетчии што одржувале трговски врски со „пречанските" српски градови, каде што таа „граѓанска лирика" била широко распространета. Патувајќи по српските области, по Србија и нарочно по „пречанските" градови, по Крагуевац, Шабац, Белград; Земун, Нови Сад, Ср. Карловци; Будим, — нашите луѓе имале можност да се запознаат со оваа лирика, и нешто да примат од неа. Покрај тоа преку разни српски книги, преку таканаречени „лири", зборници од ваква, главно анонимна „граѓанска" лирика, — преку српски учители, што биле ангажирани од наши трговци и што работеле во Скопје, Велес, Прилеп — духот на српската „граѓанска лирика"', самата таа, се внесуваше во Македонија и вршеше уплив при создавањето на македонска „граѓанска лирика", по македонските градови, каде што се создаваа слични животни услови како во „пречанските" и во србијанските градови. Некои податоци за пеењето на српската „граѓанска лирика" во Македонија во ова време веќе има публикувано од Велес (6), а такви песнарки имало и по другите градови. Констатирано е постоењето на оваа лирика и во Бугарија. За односите меѓу македонската нар. песна и песните на другите балкански народи в. кај К. Шапкарев, Зборник, I, Предговор, стр. XXIII.

Најголем дел од нашата градска народна песна се пеела по градовите, каде што и настанувала; таму ја нашле и ја забележиле собирачите на народната песна: браќа Миладиновци, С. Верковиќ, К. Шапкарев и др. — Струга, Прилеп, Кукуш, Охрид се, покрај некои други наши градови, главни и непресушни извори на оваа народна песна. За голем дел од овие народни песни може скоро прецизно да се рече кога се испеани, кога настанале, во кое место и по кој по-

вод; локализацијата и утврдување на времето кога се испеани најголем дел од овие песни ќе може да се даде откако ќе се извршат најнапред низа научни студии, во кои сестрано ќе се обработат нашите градови во тој период, откако ќе се објаснат разни елементи, разни реалии застапени во односните песни.

Народните песни што настанале по градовите ни ја даваат, како што реков, сликата на секидневниот живот на нашето градско население во односниот период. Тие народни песни ни го прикажуваат, во извесна мерка, растежот на нашето граѓанско општество. Во нив го гледаме нашиот градски елемент како се засилува економски, како се издига во секој поглед благодарејќи на релативната политичка и економска безбедност, што владееше по градовите. Тие народни песни ни ја прикажуваат и желбата и напорите на нашата буржоазија за еден удобен, покултурен живот. Кај нашиот градски елемент се создаваат такви економски услови, што му допуштаат на македонскиот буржуј, односно буржујка да можат да си допуштат еден ваков луксуз: да спијат

„На постели бамбакерни,
На перници копринени,
Под јоргани бадемлии"

(Миладиновци, бр. 433)

Во ваква средина, природно, дека му е местото и на дотерувањето, на помодарките — буржујките, што се мијат сега со "миски сапун", се чешлаат со "филдиш чешел" —

„Да напраит туртурици,
да уплетит леса на коса,
да ја видат трговчиња,
да фаќает заз'бипа"

(Миладиновци, бр. 367)

Во тогашната градска средина можеше младиот трговец или занаетчија да се покаже галантен и да предложи:

„Мори, чупче малечко,
Не те знам чие си,
Да ти купам драм белило
Драм белило и црвило,
Да го тргаш на бело лице,
Ти да тргаш, јаска да се пулам,
Да се пула да се радва.

Да ти купам шарен колан,
Да го носиш на половина,
Ти да го носиш, јаска да те пула
Јаска да се пула, и да се радва,
Да ти купа чевли кондури...
(Миладиновци, бр. 319),

или, во друга една ситуација, да побара:

„Филипо, моме Филипо,
Излези на пенџерата,
Да ти го видам лицето,
На книга да го напишам...
Да ти 'и видам очите,
Очите да 'и напишам!
Ко ќе ми текнит за тебе,
Книгата да је отворам,
Очите да 'и целивам,
Жалбата да ми поминит."
(Миладиновци, бр. 349)

и со тоа да ни остави доказ дека имал и сликарски квалитети; дека вакви момци во ова време се јавуваат и со успех работат во нашата средина; во ваквата средина имало многу момчиња, што треска ги тресе, глава ги боли, при срекавањето со убавите моми што гордо го носат „финоно февче на добра глава" и што лицето им е како ведро небо, од кое сонце грее (Миладиновци, бр. 352). Читајќи ја песната, во која се дава кревката снага на една наша богата буржујка, како оди на бања, во придружба на цела тајфа робинки и алајки, ние го сеќаваме наполно градскиот амбиент, го гледаме Охрид или Битола во првата половина на XIX век; сликата ја дополнува занесениот, вљубениот мајстор, што својата љубов и мајсторлак го покажува со тоа што на својот идеал "од сенка фустан" и' скројува (Миладиновци, бр. 435, Шапкарев, бр. 1085). Од ваква средина, каде што е упадлив економскиот просперитет, можат да излезат песни со таква содржина, каква што имаат песните за враголестата Јана што иде од бања „измиена, искапена", а по неа, јавајќи „брза коња" пристига „лудо младо" од меана, најадено и напиено, горејќи од желба за неа, па изиграно од итрата Јана (Миладиновци, бр. 417), во друг еден случај ја остварува својата и Јанината желба (Миладиновци, бр. 426). Во вакви случаи не се ретки такви "баздриѓани" — трговци, како што е личен Иво, којшто седи „на ќепенак и си режит

перо пауноо" — да ја испее својата љубовна болка за личната мома Материна (!), богатата буржујка:

„Та шчо беше лепа и ’убава!
Како беше лепа и’убава,
Така беше лепо промената;
Наредена динар до динара,
А на уши стребрени менѓуши,
А на срце пафти позлаштени.
Ко помина близу крај дуќана,
Динар тропна, мене срце клопна,
Динар ѕвекни мене срце трепни".
(Миладиновци, бр. 418)

Со страсни желби и трубадурски манири е исполнета песната О ј т и, м о м е х у б а в о и л и ч н о:

"Ој ти моме хубаво и лично!
Роб ке ти бидам до три години,
За да ти видам рамната става,
Црните очи, тонките веѓи,
Твој црвен образ, медната уста,
Белото грло, белите гр’ди" —
(Миладиновци, бр. 360)

Во ваква економски закрепната градска средина, меѓу јаките дворски ѕидишта, во бавчите, под сенки лозови и крај мирисни цвеќиња, се разонодуваат нашите тогашни граѓанки со нижење гердан од „дробен бисер и флорини" и водат галантни, љубовни разговори со момци, трговци или мајстори, што горат од желба:

„Двете гердан да нижиме,
Дробен бисер и флорини,
Очи да си размениме;
Да ми дадиш црни очи,
Да ти дадам сери очи,
Црни очи, срамлив поглед,
Мојте очи твој да бидат,
Твојте очи мој да бидат".
(Миладиновци, бр. 381)

При ваква ситуација и со разбирливо расположение се надмудруваат и обложуваат устабашијата терзиски со чапкун момата, што

„Црнала фесо над око,
Нарела е перо над јоко",

па го мачи устабашијата, а тој и' ја нуди својата љубов; момата пак, чапкун девојка, му постава тежок услов:

„Јаз сакам фустан да ми сошиеш,
Без ножици да го скроиш,
Без игла да го сошиеш“

а устабашијата терзиски, збунет од таквото барање, постава противбарање:

„Девојко, море девојко!
Јаз сакам погача да месиш.
Без сито да го отсееш,
Без вода да го измесиш,
Без јоган да га испечеш”

И во ова надмудрување „Излажа се терзија”, го надмудри чапкун девојка (Верковиќ, бр. 435). Во иста положба доаѓа и „Г'уро трговче” од Трговиште, кој се надмудрувал со „бела Бојана”:

„Дегиди мори, бела Бојано,
Тебе те кажвет баш работница,
Јас ќе ти даам појасмо и пол
да ми напраиш кнока кошулја,
кнока кошулја и бела риза”

та на неговото такво барање, итрата бела Бојана бара од Г'уро трговче, којшто е истовремено прочуен мајстор:

„Дејгиди море, Г'уро трговец!
Тебе те кажвет баш кувенџија;
Јас ќе ти дадам драм и пол сребро,
Да ми напраиш ковени гердан,
Да ми напраиш и сребрен прстен,
Шчо ќе престанит да ми го вратиш!

Г'уро што барал, тоа и нашол, како што си признава сам, дека го надмудрила бела Јана.

Во ова време само можело да се случи наш човек да фрли око дури и на пашината ќерка, што скапо ќе го плати. Враќајќи се од меана, нашиот јунак на пат, во еден тесен сокак, ја сретнува пашината ќерка, што се враќала од топлите бањи, и занесен од нејзината убавина, попаѓа во такви ситуации, какви ги прикажуваше во своите стихови, кај Србите, — некако во истото време кога кај нас се случило граѓанчето Саве да се сретне со убавата пашина ќерка:

"Сноштчи бех си на ладна ме'ана,
Кинисах си дома да си дојдам,
Мома идеше од топлите бање;
Се стретихме в еден тесен сокак:
Бог да бие копче от тозлукот,
Шчо закачи момините гашчи;
Наведих се копче да откачам,
Бог да бие копче от минтана!
Шчо закачи момини гердана,
Та искина гердан от грлото,
Та изрони бисер, дробен бисер.
Наведих се бисер да соберам,
Дробен бисер и жолти флорини,
Бог да бие моја лева уста,
Шчо целива и белото лице!
Бог да бие моите мустаци,
Се збркаха с момини зулове".

. . . . . . . . . . . .

(Миладиновци, бр. 440)

само Бранко Радичевиќ, којшто претставува, како што денеска се оценува неговата поезија, краен израз на „граѓанската лирика". Во нестаншниот тон на Бранковата поезија е дадена дебарската идила меѓу младиот дуќанџија и убавата дебранка (Шапкарев, бр. 1106), како и кукушкото љубовничко договорување меѓу Малина и Нико (Миладиновци, бр. 439). — Еден убав доказ за животот на ваквите песни и во почетокот на втората половина од XIX век, ни остави бугарскиот учител во Прилеп Никола Еничеров. Во своите Възспоменания (Софија, 1906, стр. 86) тој се жали на школските деца дека тие, кога не иделе на училиште, се шетале по сокаците во групи, и „пеат разни гнасни песни". Лесно ни е да се домислиме какви "гнасни" песни пееле прилепските ученици. Тие биле сигурно некакви лирски народни песни, најверојатно некаква „граѓанска лирика", која сигурно се пеела во Прилеп (за тоа сведочат некои зачувани материјали од тоа време (7), а за која, и поради јазикот, немал разбирања Еничеров.

*
* *

Но ваквите песни, што претставуваат најголем дел од песните настанати во периодот што го разгледуваме, го даваат само еден дел од животот на нашиот град, тие ја сликаат поубавата страна на тогашниот живот, полн со богат-

ства, љубовни изливи, ашикување. Опачината пак на тој живот не е така весела, таа не е така богата со сензуални и еротски изливи; напротив, таа е доста крвава, доста тешка и тажна. Дел од нашиот граѓански сталеж беше, навистина, во доста добра материјална положба. Богати трговци и, нарочно, добро ситуирани занаетчии можеа да пеат, зашто се' им беше добро. Но покрај нив имаше и сиромаштија, што не можеше да се прехрани на нашиот терен. Нешто подоцна од овој период, во шестата-седмата деценија од XIX век, кога ќе започне да опаѓа нашата чаршија, кога ќе започнат да изумираат нашите занаети, нашата трговија, тогаш ќе настане масовно печалбарење, ќе се напуштаат родните куќи, децата и жените, родителите и ќе се оди на печалба, „во пуста туѓина". И во првата половина од XIX век има доста наши луѓе што оделе на печалба. Полни се списите на „пречанските" градски архиви и нарочно списите на Државната архива во Белград со имиња на разни наши мајстори, ѕидари, на цели ѕидарски мајсторски тајфи, што оделе во Шабац, Крагуевац, Белград и др. србијански места, каде што барале работа; што оделе во Босна — Сараево и другаде. Од тогаш уште почнуваат да се пеат тажните печалбарски песни, да се проколнува „туѓата", „пустата" туѓина. Како од по градовите, така исто и повеќе од селата — каде што животот бил понесносен од разни зулуми, — наши луѓе одат на гурбет во Србија, Австрија, Румунија, Бугарија, Грција, во Египет, подоцна во Австралија и Америка, насекаде каде што можело да се печали, да се обезбеди храна за домашните.

Постои цел еден циклус од печалбарски народни песни, во кои се прикажува за мачниот живот на печалбарите, за тешкиот живот на нивните домашни, за жалоста при разделбата и радоста при нивното враќање од туѓина; во некои од тие песни се прикажува за пљачкањето на кое се изложени среќните повратници од страна на разни разбојнички банди и корумпирани чиновници и управници. Анализата на реалиите во овие песни, со голема веројатност, ќе може да придонесе за нивното локализирање, како и за одредување на времето кога настанале тие.

Кај Миладиновци, Верковиќ, Шапкарев има доста објавени печалбарски песни; кај поновите собирачи има уште повеќе, зашто и печалењето се' повеќе се засилувало, доколку се ближиме кон крајот на XIX век и првите децении од XX век. Меѓу печалбарските песни, запишани од браќата Миладиновци, Кузман Шапкарев и Стефан Верковиќ има

некои со тежок, трагичен крај. Таква е песната за крајот на двајцата браќа што печалеле цели девет години „на пуста чужина", па на враќањето, кога го делеле спечаленото азно, се исклале заради една сабја (Миладиновци, бр. 252). Мачна е ситуацијата на домакинката што верно и со нетрпение го чекала цели девет години мажот да се врати од печалба, па на крајот на деветтата година место тој да дојде, пристига само коњот негов со писмо во кое пишува дека нема да се врати од печалба (Верковиќ, бр. 42), дека таму, во Влашко, се женил со друга, со Влаинка (Верковиќ, бр. 251), или „за долноземка, за маѓесница", (Шапкарев, бр. 820), а што било често и најтрагично — "за црна земја". Долгото печалење имало за последица и такви грозни злочини за какви знае и македонската и влашката народна песна. Мотив достоен да се обработи во една трагедија, животот му давал на народниот пеач, којшто испеал неколку варијанти со тешки, мрачни слики. Од печалба, по долгогодишно печалење, се враќа во родното место веќе заборавениот син, односно маж — започнува да прикажува пеачот за трагичниот настан во кој мајката и жената го убиваат родениот син, односно маж. На влезот во своето место, продолжува песната, печалбарот се сретнува со сестра си која, иако минале дванаесет години откако отишол во туѓина, веднаш го препознава и го задржува кај неа да преноќи. Но желбата да ја види својата мајка и жената е поголема од сестрината молба. Мајка му и жена му не го познаваат. Тој се обидува да изврши проба со честа на куќата. Тоа скапо го плаќа. Мајката и жената, бранејќи ја честа на куќата, го погубуваат при спиењето јадниот печалбар! Утредента, кога доаѓа сестрата, грозната работа се открива (Шапкарев, бр. 522, 614). Покрај македонските песни, има неколку влашки варијанти, во кои се пее за овој настан и кој се локализира за Охрид! Интересно е да се забележи дека во цариградскиот печат (француски и бугарски) од 1860 година се изнесува еден тежок злочин, за каков што, со некои измени, пеат разгледаните печалбарски песни. Случајот се одиграл во некое нишко печалбарско село, а имал ист крај, како што се пее и во македонските песни.

Но не биле сите печалбарски песни со таков трагичен крај. Има низа печалбарски песни во кои се сеќава една болна атмосфера, но таа изминува по враќањето на печалбарот. Често, поради долгото печалење, се јавуваат разочарувања кај повратниците, бидејќи момите ги изневериле. Во таква една мачна положба се наоѓа љубовникот на убава

Јана со која „вера и клетва фатиле“ таа да го чека за седум години, додека тој да спечали доволно пари, да може да се одомаќини и да ја земе Јана, па при враќањето дознава дека Јана се свршила за другего, а тој треба да и' кумува! (Миладиновци, бр. 289, Верковиќ, 228, Шапкарев, бр. 861, 990). Друга една Јана е поверна на своето „лудо младо”. Таа го чека девет тешки години и за сето тоа време „лудото младо” „Ни книга пушчат ни само идет”. А кога се враќа од печалба момчето, со „црна марама” забрадена Јана не го ни препознава, а дури по некои белези ќе го познае своето либе (Миладиновци, бр. 460). Во една друга печалбарска песна убавата Заха луто колне: Рај да не види „тој шчо научи чужина”, каде од маки одат и женети и неженети, та таму остануваат долги години, цели девет години, како што е случајот со момчето на Заха, кое отишло на печалба откако поживе со Заха само три месеци (Миладиновци, бр. 335). Тешка е разделбата на младите при одењето на печалба. Горко е ожалена стопанката на печалбарот Димо, којшто мора да оди на печалба „во чужа земја далеко”. Родителите негови и нејзини не можат да го заменат Дима. За да му ја олесни туѓината на Дима, Димовица му ја дава својата „икона” да ја носи в пазува и гледајќи ја да се утешува (Миладиновци, бр. 494). Една многу убава, префинета печалбарска песна, со елегантна ритмичност е песната што ја запишал Шапкарев, во 1858 година од Митра, жена му на Димитрија Миладинов:

„Роса росит, трева никнит, горум зелена;
Горица се с листом ставјат, јас-немам с кого;
Јас си имаф едно драго, и то не-тука,
Отишло ми на далеку, на туѓа-земја!
Туѓа земја, туѓ вилает, т'га голема!
И ја да го на сон вида', како-на јаве;
И тој да ми книга пушчит, како сам-дошол.
Малу легнаф, малу преспаф, чуден сон видоф:
„Како да ми книга пушчил, сам си не-дошол;
Во книгата, три дуката ем злати-прстен!”
(Шапкарев, бр. 772)

Со некои елементи на старите „лауди” е обоена печалбарската песна, во која срекната домаќинка го моли пилето шарено:

„Немој пеј ми сутром рано” — да не го разбуди со својата песна нејзиниот господар, што дошол „од гурбетлак“ (Верковиќ, бр. 327).

Ова се само еден дел од македонските печалбарски песни. Инаку, како што се рече погоре, македонски печалбарски песни ќе има повеќе со засилувањето на печалбарството. Во нив ќе се опева — или поправилно речено ќе се оплакува — мачниот живот на печалбарските куќи. Печалбарскиот проблем ќе им даде материјал на повеќе писатели и поети да пишуваат за него, а двајца книжевници ќе напишат и две драми од печалбарскиот живот (Томо Смиљанић-Брадина: Маћедонски печалбари, 1927 и Антон (ије) Панов (иħ): Печалбари, 1937). За печалбарските песни има објавено расправа во скопското списание „Луч", I, 1937, стр. 59-67, а за музичката страна на печалбарските песни зборувал М. Милојевиќ во една своја статија (8).

Во печалбарските песни, како и во оние што пред нив ги разгледавме, даден е еден отсечок од народниот живот — опачината на тој народен живот. Опачината на животот што го имало нашето општество во тоа време, го сликаат и некои други песни. Нашиот народ во тоа време имал разни тешкотии. Како по селата, каде што владеел терор спроведуван од разни одметници, така исто и по градовите, народот бил злоставуван само што во последните во многу помала мерка. Токму од овој период е песната за несреќното Г'уро златарче. За него, веројатно, и за надмудрувањето што го имал со бела Бојана, зборува песната погоре што ја разгледавме. Неговата убава невеста му се допаданла на охридскиот паша и тој го домамува Г'ура во својот дворец:

„Ми го исекол залак по залак.
Па останала Г'урова мајка
Г'урова мајка стара робина,
А невестата му млада кадана".
(Миладиновци, бр. 178; 535)

Во ова време, и по градовите, се вршеле и разни други насилби, што нашле израз во народната песна, како и во некои пишани документи. Една од таквите насилби е потурчувањето. За потурчувањето на некој Арсенија во Пехчево зборува песната запишана од Шапкарев (бр. 303). Грабење и потурчување на моми, и во овој период, била редовна појава. За тоа имаме пишани документи, а и народната песна за тоа знае. Некои песни, што ги запишале Миладиновци, Верковиќ, Шапкарев — сигурно зборуваат за конкретни случаи што ги имало во ова време и за кои, набргу по тоа, се испеани и песни. (Миладиновци, бр. 403; Вер-

ковиќ бр. 199). Во една песна се изнесува масакрирањето на кое бил подложен некој Никола, што не се согласувал „убава Јана на турцка вера" да мине; (Шапкарев. бр. 284 итн.).

Покрај вакви злодела, во ова време се вршени и некој вид политички злочини. Така за едно политичко убиство пее штипската народна песна: Првенец Андон убит од Турци (Шапкарев, 302). Во песната се изнесува штипската средина околу половината на минатиот век и убиството на штипскиот првенец Андон, којшто се истакнал како бранител на штипското население. Цела една организирана банда од разбојници-насилници, душмани, Андонови, упаднува во куќата на Андона, ноќта на Велики петок, и откако ја онеспособиле жена му Катерина:

„Устата и' пресекле,
Раците и' исекле!" —

тие, по борба, го совладале и Андона, и, не можејќи да го изведат од куќа:

„На високијо чардак
Главата му земаа!"

Со вакви песни, што настануваат во првата половина на XIX век, и со уште други, во кои се опеваат настани од постаро време, во кои се обновуваат старите мотиви, — народната песна во Македонија се обогатува, се зголемува, давајќи, во новите песни, често конкретни податоци за животот на македонското општество на селото и во градот, во ова така бурно и значајно време во македонската историја.

## МАКЕДОНСКАТА НАРОДНА ПЕСНА, НЕЈЗИНИТЕ СОБИРАЧИ И ИЗДАВАЧИ ВО ПРВАТА ПОЛОВИНА НА XIX ВЕК

### II

### Вук Ст. Караџиќ, Виктор И. Григорович и Станко Враз како собирачи и издавачи на македонската народна песна

1. Вук Ст. Караџиќ како собирач и издавач на македонската народна песна

Во историјата на македонската народна песна, заправо во историјата на собирачката и издавачката работа на македонската народна песна, првото место како на собирач и издавач на македонски народни песни му припаѓа, колку што ни е досега во науката познато, на прославениот српски син, таткото на̀ новата српска книжевност и најпознатиот собирач и издавач на српски народни песни Вук Стефановиќ — Караџиќ.

Благодарејќи на својата неуморна многустрана книжевна работа, во текот на цели педесет години, тој успеа да застане на чело на новата српска книжевност. Тој е творец на српскиот книжевен јазик и жесток противник на хибридниот српско-словенски јазик, којшто беше многу доходна привилегија на една мала, реакционерна класа црковни луѓе и административци. Со Караџиќа започнува да вее еден нов дух во српската книжевност; тој е творец на книжевната критика кај Србите; со неговите работи од областа на етнологијата и историјата започнува вистинското научно пишување во тие области. Многу важна е, ако не најважна, неговата работа на собирањето и печатењето на народните умотворби српски, со̀ кои го прослави српското име (и своето) низ цела Европа.

Принуден да ја напушти Србија по сломот на Првото српско востание 1813 год., заедно со многубројни бегалци и Караџиќ прејдува во Австрија и се настанува во Беч.

Во Беч Караџиќ доаѓа во врска, покрај со други луѓе, и со познатиот научник, Словенецот Јернеј Копитар (1780—1844), што беше, во тоа време, библиотекар во Дворската библиотека и цензор на словенски (и други балкански) книги. Благодарејќи на својата цензорска работа, Копитар имаше можност да се запознае со еден ракопис на Караџиќа (О пропасти Србије), што беше го дал овој да се печати. Во авторот на тој ракопис — во Караџиќа — Копитар го најде човекот што така долго го барал меѓу Србите, човекот што го познаваше совршено добро живиот народен српски јазик.

Откако се запознаваат, — тие ќе склопат срдечна врска што ќе трае до смртта на Копитара — започнува активната работа на Караџиќа на собирањето народни умотворби, работата над српскиот јазик (Писменица и Рјечник), се' под сугестиите и со помошта на Копитара. На тој начин, по упатствата на Копитара, и благодарејќи на огромната работливост и талентираност на Караџиќа, се доаѓа до класичните збирки од српски народни умотворби, до Рјечникот и другите работи на Караџиќа.

Меѓу првите работи на Караџиќа се двете збирки српски народни песни: Мала простонародна Славено-Сербска Песнарица, Беч 1814, и Народна Србска Песнарица, издана Вуком Стефановићем, част втора, у Виени 1815. У печатњи Јоана Шнирера, 8⁰, 202 стр. посветена на Јернеј Копитар.

Во втората Песнарица на Караџиќа се наоѓа печатена една македонска народна песна. Тоа е првата печатена македонска народна песна, печатена поради непознавање на работите како „бугарска", под број 101, на стр. 71—72:

Не рани рано за вода
Доз белолико!*
Не клопај ведри ковани
На тија бистри кладенци.
Кални се друми широки,
Длги са ношти длбоки,
Легнииштем, либе, заспаштем,
У тија трите дворове.
У трите двора три бора,
На трите бора три гнезда
У трите гнезда три славја:

---

*Доз белолико — припјева се уза сваку врсту. — Забелешка на Караџиќа



Вук Ст. Караџић
(1787 — 1864)

Едно ми пее увечер,
Второ ми пее в полноштн,
Треќо ми пее у зора.
Што то ми пее увечер,
Оно ми тихом говори:
„Легајте, легај два млада".
Што то ми пее в полноштн,
Оно ми тихом говори:
"Прегрштајте се два млади".
Што то ми пее у зора!
Оно ми тихом говори:
„Стајајте, стајај два млада!"

Во забелешката кон првата печатена македонска песна Караџиќ соопштува дека такви песни македонски има повеќе од 20, но дека засега не може да ги напечати „док се добро не известим да ли Бугари њих овако изговарају, као што их ја преписане имам. У трећој части биће напечатене и то са пригласцима (Tonzeichen)".

Да почне да собира, покрај српски, и песни на другите балкански народи, Караџиќа го советува Копитар. На тој начин настануваат збирки од народни песни: албански (1), румунски (2), македонски, за кои овде станува збор; на тој начин, Вук се јавува како прв човек кој, во овој поглед, прави обиди да запишува песни на сите балкански народи. (3)

Доколку се однесува до интересот што ќе го покаже Вук кон нашата народна песна, истиот може да се објасни со сугестијата што ја дал Копитар во рецензијата на Вуковата Писменица сербскаго језика, 1814. Во таа рецензија Копитар го повикува Вука да објави некои материјали и за бугарскиот јазик. Исполнувајќи ја желбата на својот пријател и советодавец во книжевните прашања, Вук ја објави и горепридедената „бугарска" песна, со забелешката, од која еден дел приведовме.

Живеејќи во Беч, а по упатството на Копитара, Караџиќ доаѓа во допир со разни луѓе од Балканот и од нив собира јазичен материјал. Во Беч, во тоа време, постоела и една јака трговска колонија од македонски трговци (најповеќе од Пиринска Македонија, Разлошко), што од Македонија извозеле разни стоки, најповеќе памук, кожни изработки и др., а од Австрија внесувале во Македонија разни индустриски стоки (4). Од повидните Разложани е Марко Теодоровиќ кој помогнал да се напечати во Беч, кај печатарот Стефан Новаковиќ, букварот П е р в о е у ч е н и е,

1792, што бил во употреба кај Србите, и во Пиринска Македонија, а веројатно и во останатата Македонија, како и кај Бугарите. Меѓу Македонците од Разлошко Караџиќ нашол двајца известувачи, од кои еден му ги дал песните а другиот јазичниот материјал (зборови и некои преводи на македонски). Собраните материјали Караџиќ ќе ги објави 1815, 1821—1822 год. — Кои се тие двајца Разложани, не е насигурно утврдено во науката. Се претполага дека тоа можеле да бидат „по свој прилици Марко Ђорђевиќ и Панта Хаџи Стоило оба из Разлога" (5), односно дека тоа биле Лазар Герман — што му го дал јазичниот материјал на Вука, и некој друг, што му ги дал песните (6).

Материјалите што ги собрал, Караџиќ ги објави како „бугарски", иако навистина Караџиќ и не знаел каде заправо се наоѓа местото Разлог, откаде биле неговите известувачи. Во објавената П р е п и с к а на Караџиќа се гледа дека ниту Караџиќ, ниту Копитар не знаеле каде е Разлог. Дури на барање од друг еден човек, Петар И. Кепен, што се интересирал за јазикот на материјалите и што, врз основа на мислењето од некои бугарски известувачи од Трновско (заправо од Габрово) изјавил дека се сомнева оти јазикот во објавените песни е бугарски, дури тогаш Караџиќ се заинтересирал да утврди каде е Разлог (Преписка I 207, 211, 212; III 556—557). И заправо во тоа време кога Бугарите не беа познати во светот, или кога се сметаа од некои научници како дел од српскиот народ или од илирскиот, и кога бугарскиот јазик, на пример, големиот славист, патријархот на славистиката Јосиф Д о б р о в с к и го сметаше само како дијалект од српскиот јазик (во некои свои дела), или воопшто и не го спомнува (во други свои дела), и кога во познатиот Сравнителен словар на царица Катарина II од 1787, 1789 и не се знаеше за постоењето на некаков бугарски јазик, „нищо не се споменава за българския език. Нашия народ, езикът и литературата са непознати за света" (С. Каракостов, приведеното дело, стр. 26), тогаш се јавува Копитар, кој исто така долго време ништо не знаеше за Бугарите, и Караџиќ, и тие ги наоѓаат Бугарите во — Македонија! Нивниот „пронајдок" паѓа токму во она време кога во непознатите краишта на европска Турција можеа да се прават цели „откритија" и кога географијата и етничките прилики на Балканот беа terra incognita за европската наука (7). Како и кај другите луѓе, исто така и кај Караџиќа не постоеја некакви прецизни

познавања за местата, областите и народите што живееја во Турско. Доволно е да се погледа неговиот Рјечник па да се види дека е Прилеп „на Косову" и др. (8). Покрај приведеното „познавање" можат да се приложат уште некои примери: така Велес е — во Албанија, а Приштина — во Македонија итн. — Непознавањето на Караџиќа (и Копитара), што еден чисто македонски крај го нарекоа „бугарски" — врз основа на тоа што Вуковите известувачи се нарекуваа самите Бугари или ги нарекуваа „Бугари" — им дало можност на бугарските научници од таа Караџиќева грешка да прават капитал во борбата против српската буржоазија во однос на етничката, а понатаму, и политичката припадност на тој дел од Македонија (Пиринска), односно на цела Македонија. Тој „капитал" бугарската наука обилно го користела и, благодарејќи на таквото нивно разбирање, за оваа работа на Караџиќа кај Бугарите постои цела една мала литература.

Караџиќевата грешка што тој сигурно би ја исправил да имал можност да ја проучи Македонија и Бугарија на самиот терен [како што тој инаку планирал, да беше ја добил помошта на гроф Румјанцов: „до сада би били начисто с Јужном Србијом и са словенским језиком у Македонији". Еден од плановите на Копитара и Вука беше: ако Вук не може да оди во Албанија и Македонија, тогаш да добие помош и да оди во Србија и „да тамо како ваља проучи бугарски, македонскословенски, влашки и албански језик" (в. Љ. Стојановиќ, привед. дело, стр. 287); во својата работа „Срби сви и свуда" Караџиќ ја повторува својата жалост што не можел да оди во Албанија и Македонија и таму да ги утврди границите на српскиот јазик, (Љ. Стојановиќ, привед. дело 688); станувало и збор Караџиќ да оди за учител во Разлог, како што го известува Караџиќа пријателот Фрушиќ: „Овде неки Панта Розоклија, Бугарин, о теби говори за учитеља у Бугарској гди златна брда обриче. Да би толико среће за тебе било готово, колико ће њима, бугарском свету и нама од тебе бити, ако би те Бог тамо однео и наместио заслужно" (Преписка, I 617); или барем да ја пропатувал Света Гора и Бугарија (Преписка III 434)] — ќе ја преземат подоцна најголем дел од научниците што ќе му веруваат на признатиот авторитет на Караџиќа. По Караџиќа и идните собирачи и издавачи на народната песна од Македонија, ќе ја наречуваат неа бугарска, така Григорович, Враз, Верковиќ и толку други. Позната е мислата дека грешката на некој признат авторитет е многу потешка

и подолго се влече како вистина, отколку грешката на некој обичен човек. Тоа се случи заправо со грешката на Караџиќа. — Беше потребна нашата стварност, па да ја отфрли грешката на Караџиќа, и толку мина по него, та Пиринска Македонија да се смета за она што е навистина: македонска земја во која живеат Македонци, кои пеат македонски песни, на македонски јазик. Прашањето со називот "бугарски" и "Бугарин" добро го протолкува К. П. Мисирков во својата книга "З а м а к е д о н ц к и т е р а б о т и", 1903, преиздадени во 1946, стр. 99—107. Кон тоа може да се дадат аналогни примери, кога Хрватите и дел од Србите и Словенците се нарекуваа „Илири" (времето на Љ. Гаја и „Илирското движење") — иако немаа ништо заедничко со вистинските Илири, или случаите со декларациите на повидните наши преродбеници Миладиновци, Жинзифов, Прличе, кои, извесно време, беа „Грци" итн.

Благодарејќи на помошта на известувачите од Разлог, Караџиќ, по објавената македонска народна песна во Песнарицата од 1815 г., можеше да продолжи со прибирањето и друг, јазичен, материјал. Во меѓувремето, откако ја објави првата песна, тој имал прилика да се допишува со некои свои познаници за односните македонски материјали (Преписка I 125, II 413), да ги разработува нив и дури извесни јазични карактеристики да ги употребува во некои свои работи [во Предговорот во Рјечникот, за улогата на л-вокално во „бугарскиот" јазик; во рецензијата на I—II книга на „Љубомир у Елисиуму", каде што приведува дека „између млетачког и флорентинскога готово је толико разлика, као између бугарскога и српскога језика", (в. „Скупљени граматички и полемички списи", I, 157); во истата рецензија, малку по изречената мисла, Вук зборува за употребата на л-вокално кај „Бугарите" (стр. 166 нап.). На 1818 г., во "Одговор господину — Ц" — Вук ќе истакне дека зборот „глбина" „Бугарите" и денеска така го изговараат и читаат (Исто, стр. 203)]. Подоцна, откако ќе ги напечати македонските материјали во својот Д о д а т о к, тој често ќе се интересира, сега, и за вистинскиот бугарски јазик, покрај за македонскиот.

Како што се рече во почетокот, во забелешката кон печатената македонска песна, Караџиќ рече дека во третата книга на Српски народни песни ќе ги напечати и „бугарските". Само изгледа дека Вук не бил многу одушевен со материјалите што ги имал. Од едно писмо на Копитара се

гледа дека во почетокот на 1821 година тој се интересирал кај Вука за работата околу „бугарските" материјали (Преписка, I, 185), но Караџиќ, во своето писмо од 3 април истата година му одговара: „али то још унапредак знајте, да од Бугарскога и од Циганскога језика неће бити ништа" (Преписка, I, 191).

Но при се' што така категорички изјавил дека ништо нема да стане од „бугарскиот" и циганскиот јазик, тој само неколку месеци подоцна започнува со печатењето на македонските материјали, најпрвин во додатокот кон „Српске новине" на Давидовиќа, од бр. 102—104 од 23 XII 1821 и бр. 2—6, 8—13 од 1822 година, и потоа како одделна книга со наслов: Додатак к санктпетербургским сравнительним рјечницима свију језика и нарјечија, с особитим огледима бугарског језика, у Бечу 1822; големина $4^0$, I, л. и 54 страни (препечатено во Скупљени граматички и полемички списи В .С. Караџића, књига II, свеска 1, 1894, стр. 178-240).

Во оваа книга Вук ги објави сите материјали што ги имаше во врска со „бугарскиот" јазик.

Додатокот на Караџиќа го содржи следното:

1. Додатак к санктпетербургским сравнительним рјечницима свију језика и нарјечија, стр. 1—32; (Грамат. и пол. списи, II, 1, стр. 178—216);

2. Особити огледи бугарског језика: I Преводи из јеванђелија (Лука, X, 30; Лука, XV, 10; Оче наш), стр. 33—36; (Грамат. и пол. списи 217—220); II. Народне бугарске пјесме, стр. 37—47; (Грамат. и полит. списи 220—229) со Поговор, стр. 48—54; (Грамат. и пол. списи 230—240).

Во првиот дел, во самиот Додаток, Караџиќ го изнесува историјатот на својата работа околу македонскиот јазик. Повод да го состави својот Додаток му дало делото: „Сравнительние словари всех языков и наречии собранны десницею всевисочайшей осюбы . . ., што се печатени по налог на царицата Катарина II, во Петроград, 1787 и 1789 под редакцијата на Палас, во 2 свески, со материјали (273 збора и 12 броја) од двесте различни јазици; второ издание 1789, 1791, под редакцијата на Теодор Јанковиќ од Миријево, во 4 свески (материјалот е зголемен уште со 79 јазици, а изоставени се седум јазици). Словарот содржувал 273 руски зборови и имиња на 12 броја, што се преведени на двесте и седумдесет и девет разни јазици.

Земајќи го во разгледување првото издание на Словарите, Караџиќ го исправи српското (илирско) наречје и го додаде „бугарското“ — македонското, за кое дотогаш, како што се рече понапред, не се знаеше дека постои, или се сметаше за дијалект на српскиот јазик. Исправајќи ги Словарите, Караџиќ водеше сметка и за второто издание, давајќи богати напомени под текстот (Љ. Стојановиќ, привед. дело 228—229) — Распоредот на зборовите во својот Додаток го дал како што следи: руски, илириски и српски (спрема категоризацијата на Словарите) и српски (како Вук што го исправа) и, на крајот, „бугарски“.

Пред да го даде списокот на зборовите, Вук дава податоци за тоа дека „бугарските“ зборови му ги дал некој човек од Разлог и дека бидејќи „Бугарите“ „немајући своје литературе, пишу по славјанској ортографији, колико који зна, не бринући се за прави изговор слова и ријечи“, — сака тој запишаните зборови да се читаат онака како што се изговараат, и заради тоа тој ги напишал „по мојој ортографији“ (Инаку ракописот на зборовите што ги добил од Разложанинот напишани се со црковнословенски букви; тој ракопис сега се чува во Љубљанската народна библиотека). Печатејќи ги „бугарските“ зборови, Вук правел извесни отстапувања од ракописот на Разложанинот, нарочно во однос на акцентуацијата (9), што му дало повод на Петровски да мисли дека Караџиќ, покрај овој ракопис, имал и некој друг извор.

Вториот дел од Вуковиот Д о д а т о к, во овој момент, многу повеќе не' интересира. Во него Вук Караџиќ ги дава евангелските текстови и збирката од 27 македонски народни песни.

На прво место, во збирката ја печати песната позната во неколку варијанти:

Девојче младо јубаво!
Немој ми мина през двори,
Не задавај ми јадове,
Малко ли ми се моитје;
Та што да чина с твоите?
Девојче младо јубаво!
Ти ф мене гледај, ја ф тебе,
Да ти испишем лицету
На Турцка бела хартија,
Да носе мајци да види,
Какво сам љубъв заљубил,

Кату фиданче ф градина
Пролет'но вре'ме ф маија
Кога цвеќето цафте.

По оваа песна се редат другите дваесет и шест, од кои поголемиот дел се куси, од по неколку стиха: „Што ми шеташ по дворове, Марије!!“ (шест стиха, со рефрен); „Да дојдеш, моме да дојдеш“ (девет стиха); „Миле ле Радо хубава!“ (десет стиха); „Заспала мома, љељом, заспала“ (шеснаест стиха); „Седи Мара на чардаци“ (20 стиха, со рефрен); „Јазаџиче свадба чини“(15 стиха);„Фитфиљу, кузум Фитфиљу (14 стиха); „Марфелинко, гиздава девојко“ (14 стиха); „Сонь ме ломи, соњ ме троши“ (22 стиха); „Шетнала се кад'н Митра“ (9 стиха); „Ој Маринће, млада Боснаринће (11 стиха); „Што ми је мило„ што ми је драго“ (5 стиха); „Забреждање се ај дуци“(14 стиха);„Две девојћи по друм поминаха“(27 стиха); „Ојле горо зелена!“ (17 стиха); „Калудо, моме, Калудо!“ (12 стиха); „Растори ми, Боју моме, мађијата (17 стиха); „Стамато моме, Стамато (12 стиха); „Јанинчице, мала моме!“ (32 стиха). По овие песни дава 5 песни озаглавени како „Пјесме сватовске“: Кога појдеја за невеста с младоженецо, почнеја момите да пе'јеје така: „Сестра брата пратила“ (7 стиха); другата е дефектна, само 2 стиха: „Кога поведа неве'стата на армас и на венче'ње, пе'јеја така“; „Стрели јунак стрела белоперка;“ и третата песна е од два стиха: „Кога ја повед ках момкове, пејеја така“: „А одби ми се девојко од милнаго рода“; четвртата песна, од оваа група, исто така има само два стиха: Кога ја доведа дома си на двоpo: „А излези ми момкова мајко!“ Петтата песна од оваа група озаглавена „Кога појдеја на далеко за невеста, сватовето почнеја на походо така да пе'јеја“: „Израсло дрво високо“ (20 стиха).

На крајот од збирката дава две куси песни под заеднички наслов (Пјесме краљичке): „Ђетету“ (7 стиха) „Јоване галено дете и ђаку“ (4 стиха): „Тодореле младо ђаче!“

Ова е целата збирка од македонски народни песни што ја објави Вук во својот Додаток.

Трагајќи по ракописите, што му служеле на Вука за неговиот Додаток, ги прегледав сите материјали од заоставштината на Караџиќа, но не можев да ги најдам македонските народни песни, за да го утврдам, врз основа на ракописот, запишувачот на песните. Ракописот на македонските песни или е некаде затурен, или е уништен откако беа напечатени во „Српске новине“; текстот од македонските зборови, реков дека е зачуван во Љубљанската народна би-

блиотека и него добро го опиша и го обработи Петровски. — Да беше дочуван текстот од народните песни, што беше го напишал непознатиот Разложанин, ние ќе можевме да утврдиме до кого е кривицата за јазичните грешки, што се јавуваат во печатните текстови; истовремено ние ќе можевме да го дознаеме и името на првиот собирач на македонски народни песни, кој сигурно бил Македонец, Разложанин, како што ни тврди Караџиќ.

Во Поговорот на Додатокот Караџиќ дава неколку драгоцени податоци за правата збирка од македонски народни песни и искажува некои интересни мисли за самата македонска песна и нејзиниот однос кон соседната српска песна..

Така во самиот почеток на Поговорот Караџиќ констатира дека „Може бити да ове ђекоје пјесме нијесу ни читаве, а у млогима ни стихови нијесу једнаки (него има слогова мање или више)“. Караџиќ, кој беше веќе доста верзиран во овие работи, лесно можеше да забележи дека неговите материјали не се коректно запишани. Тој факт Караџиќ го оправдува со тоа што вели дека материјалите — песните се „писане у Бечу, и да је овђе сад више стало за граматиком, него за поезијом“. — Работата ќе се исправи, се надева Вук, кога ќе се соберат на теренот „из уста прави пјевача и пјевачица“ други народни песни.

Врз основа на печатените песни Вук Караџиќ можеше да констатира дека: „Из ови неколико пјесмица види се, да су Бугарске пјесме као и српске, и по свој прилици биће и тако млого као и Српские (према броју народа)“. Слични на српските краљички песни се, продолжува Караџиќ, последните две македонски песни од оваа збирка, што се пеат „О Јовању дне“. — Понатаму Караџиќ дава една интересна вест, првпат дотогаш речена, што ќе предизвика подоцна честа полемика и критика од страна на разни научници: „Бугари имају и јуначки пјесама, које се пјевају уз гусле, као и Српске, и међу тима ће, по свој прилици, бити највише Српски пјесама, које су побугарене; зашто и сами Бугари то признају и за ове ђекое пјесме (н. п. 15,25)“. Со ова Караџиќ го рече она што сметаше за потребно да го каже за карактерот на македонските, „бугарските“, народни песни. Истата мисла ја повтори Караџиќ во едно писмо упатено до Грима, 1823 г.: „Али је значајно, да и Бугари пјевају наше јуначке пјесме (понешто, побугарене), нарочито о Краљевићу Марку, и неће да чује да он није био Бугарин“.

(Просвета, Вукова свеска 1937, 673). Откако го стори тоа, Караџиќ даде еден краток, п р в, преглед на македонската книжевност. Од печатените дотогаш македонски работи Караџиќ знаеше за следните: Ч е т в о р о ј а з и ч н и к о т на москополскиот учител Данил, „штампан 1-ви пут у Моксопољу при је 60 година, а 1802 године прештампан у Млецима“. Познато му е, понатаму, дека англискиот писател Лик (Leake) 1813 год. го дал македонскиот текст во латинска транскрипција и претполага дека македонскиот јазик во Четворојазичникот бил, можеби, почист отколку во некои други печатени македонски дела, од кои ги именува М и т а р с т в а т а и Р а з л и ч н и п о у ч и т е л н и н а с т а в л е н и ј а на Јоакима Крчовски. Додека за „Митарствата“ само поменува дека ги видел лани во Србија, за другото дело на Крчовски вели: „Ова је књига писана токорсе Бугарским језиком, али управо нити је Бугарски, ни Руски, ни Славенски, него б е с п р а в и л н а (подвлеченото од Караџиќа) смјеса из ова сва три језика“. За останатите дела на Крчовски ништо не зборува, како што не му е познато ни Пејчиновиќевото „Огледало“.

Врз основа на текстовите што ги напечатил и оние печатени што ги имал в рака, на крајот од Додатокот Караџиќ го дава и п р в и о т нацрт на граматиката на еден народен македонски говор, на разлошкиот говор.

Книгата на Караџиќа со која тој на научниот свет му открил еден нов словенски јазик, кој дотогаш скоро не беше познат, или за него се имаше погрешна претстава, предизвика жив интерес кај научните луѓе, во прв ред кај славистите и кај оние што се занимаваа со народната книжевност.

Меѓу бројните одзиви, од кои поголемиот дел се пофалби, нарочно интересна е изјавата на П. И. Кепен, еден од оние луѓе што покажуваа жив интерес кон славистичките студии, иако лично не завлегуваше во длабоки студии. Руски Немец, на своите многубројни патувања по словенските земји, Кепен имал можност да се запознае со највидните слависти од тоа време, меѓу кои спаѓа и Караџиќ. — Во врска со Вуковиот Д о д а т о к Кепен искажа мислење (во едно свое напечатено дело и во писмо упатено до Караџиќа) дека, спрема податоците што ги има Кепен за природата на бугарскиот јазик, а кои податоци ги добил од некои добри познавачи на бугарскиот јазик, родум од Трновско, а кои живееле во Херманштад (Сибин, во Трансилванија), — јазикот на материјалите во Вуковиот Д о д а т о к

претставува некој говор, со кој се говорело „близу до границата на Србија“, и кому тие, трновските Бугари, му го претпоставувале трновскиот дијалект, како вистински бугарски. — Реакцијата што ја предизвика кај трновските Бугари изјавата на Караџиќа за „бугарштината“ на јазикот во неговиот Д о д а т о к, доволно јасно зборува за тоа дека вистинските Бугари, во тоа време додека уште не беа се родиле големобугарските тенденции спрема Македонија, македонскиот, разлошкиот, говор не многу радо го признаваа за свој, при се' што тоа го тврдеше еден авторитет каков што беше Караџиќ! — Во однос на „бугарштината“ во јазикот на Д о д а т о к о т, подоцна, негативно се искажале П. А. Безсонов и Д. Маринов...

Д о д а т о к о т на Караџиќ, покрај во Пиринска Македонија сигурно дека бил познат и во останатите краишта на Македонија (а и во Бугарија). Но не само оваа книга на Караџиќа била позната во Македонија. Во децениите кога од Србија разни трговци и учители пренесувале секакви школски книги и други белетристички дела, весници и списанија, — делата на прославениот Караџиќ сигурно биле меѓу првите. Некои податоци, порано констатирани, го потврдуваат тоа наше мислење. Така, речено е „И в Македония е доста циркулирал както Караджичевия Сборник така и други песнарици“ (10); во Велес „у братству Х. Симића још се чува примерак Вукових Српских народних приповедака првог издања које је Вук поклонио своме познанику Апостолу Х. Симићу“ (11); кога се зборува за рашireноста на делата од Караџиќа во Велес, сметам дека не е без интерес да се напомне дека во библиотеката на Велешката гимназија се наоѓа и една книга од личната библиотека на самиот Вук Караџиќ. Тоа е француското списание: Revue des deux mondes, t. XVI, XXII^e^ année, Paris 1852 коешто било примено во Народната библиотека во Белград заедно со останатата библиотека на Караџиќа, а било заведено под сигнатура 15.906/8. — Како оваа книга од Народната библиотека од Белград дошла во Велес, не ни е познато. Јас претполагам дека таа книга е испратена од Белград, како дупликат, во Македонија (Велес). Познатиот преродбенски работник Јордан Хаџи Константинов Џинот имал во својата библиотека некои дела од Караџиќа. Засведочено е дека го имал Вуковиот Правителствујушти совјет, 1860 (К. Дошен, Славено-сербско училиште, стр. 206). Џинот добро ги познавал делата на Караџиќа, кого го цитира во некои свои дописи до Цариградски весник. На второто издание од Ву-

ковиот Рјечник (1852 г.) имало двајца Велешани претплатници. Тоа биле Ставре С. Давидовиќ од Солун и Константин П. Шулевиќ, ученик во Одеската гимназија . . . Дека Димитрија Миладинов, по враќањето од својот знаменит пат по Херцеговина, Босна, Војводина и Србија, во Прилеп предавал српски јазик, меѓу другото, и по некои песнарици, ни тврди Жинзифов во својата работа за браќата Миладиновци; дека песнариците со кои се служел Димитрија биле Вуковите песнарици, во тоа не треба да се сомнева, бидејќи Миладиновци својот прочуен Зборник од народни песни го составиле, го распоредиле, по углед на Караџиќевиот начин на работа, по углед на неговите збирки од Српски народни песни.

Во ова фрагментарно бележење на популарноста на Караџиќа во Македонија несомнено дека местото му е да се спомене и она што за Караџиќа го рекол нашиот лексикограф, познатиот „македонист" Г'орѓи Пулевски. Во својот Речник од три језика, книга II, Београд, 1875, во одделот XVII, на стр. 110—123, Пулевски дава Толкование букви које каков глас имад — и, откако на свој начин ги протолкува гласовите на буквите македонски, на прашањето „А који је истолкувал овије слова и каза нам за писање . . . Пулевски одговара: Овие слова ји истолкувал славни стихотвор Влкан Караџовски. Преписувајеќи песни, тује нашол ово (љ) и ово (њ) и ово (ћ) аљи требад такви гласеви за језиков наш, зашто без овије слова неможе да се пише по гласов, који је од јазиков наш" (Речник . . . стр. 121). И така славниот „стихотвор" Караџиќ, кој прв започна да ги бележи и објавува нашите народни песни, наполно беше помакедончен од оригиналниот Г'орѓи Пулевски. На прв поглед, навистина, тешко би се снашол човек во името Влкан Караџовски; меѓутоа: Влкан е Вук, а Караџовски е — Караџиќ!

## 2. Виктор И. Григорович како собирач и издавач на македонски народни песни

Требаше да минат скоро триесет години од собирачката работа на Вука Караџиќа па да се најде човек што ќе почне да собира народни песни на самиот терен, во Македонија, онака како што тоа го препорачуваше Вук во Поговорот на својот Додаток.

Тој човек, кој, донекаде, постапи спрема барањето на Караџиќа беше доцентот на Казанскиот универзитет Виктор Иванович Григорович (1815—1876), човек кој одигра важна

улога во националното будење на некои наши луѓе, како што е случај со Д. Миладинов и др.

В. И. Григорович е еден од оние учени руски луѓе што беа испратени од разни руски универзитети — во врска со одредбите на универзитетскиот закон од 1835 год. за основањето на словенски катедри на руските универзитети — меѓу словенските народи, таму да се запознаат со научните, книжевните и културно-просветните прилики; да се запознаат со јазиците словенски, со старите книжевноисториски споменици, да соберат потребни материјали за нивните идни универзитетски предавања и научни студии од областа на славистиката.

Познати се имињата на учените руски луѓе, што беа испратени на пат во четвртата и петтата деценија од деветнаесеттиот век, — откако беа пропаднале обидите во Русија, за тамошните универзитети, да се доведат познатите слависти и водачи на чешката и словачката национална преродба Шафарик, Челаковски, Ханка. — За напредокот на славистичките студии воопшто и нарочно за развитокот на славистиката во Русија многу важна беше работата на четворицата млади луѓе што појдоа кај словенските народи, каде што се здобија со богати познавања, со драгоцени книжевноисториски и јазични материјали, кои ќе почнат оттогаш засилено да се трупаат по руските библиотеки.

Измаил Срезневски (од страна на универзитетот во Харков), Петар Прајс (од страна на универзитетот во Петроград) и Осип Боѓански (од страна на универзитетот во Москва), — се првите тројца руски научници што ќе ги пропатуваат словенските земји во Австрија, односно слободната Србија и Црна Гора.

Виктор И. Григорович беше испратен од страна на универзитетот во Казан во оние словенски земји кои најмалку беа познати и кои уште стенкаа под турското ропство: во Македонија и Бугарија. Триесетгодишниот Григорович презеде еден многу тежок и напорен пат, пат полн неудобности и ризичности, поради слабата безбедност и несигурност, која во тоа време владееше во Турско, поради никаквата состојба на патиштата, поради бедната состојба на ановите . . . Слични патувања преземаа многу ретки луѓе, и нивните обиди се означуваа како вистински херојски подвизи.

Додека првите тројца млади луѓе се упатија кај напредните словенски народи, Григоровича го привлекуваше недоволно познатото и непроученото словенско население

во Турција. Запознавањето со лулката на старо-словенскиот јазик, првиот книжевен јазик на Словените, истражување на најстарите кирило-методиевски и климентовски книжевни списи, потоа запознавањето со современите словенски говори во Турско беа благородни задачи што ги стави во планот на своите истражувања В. И. Григорович.



Виктор И. Григорович
(1815 — 1876)

Пред поаѓањето од Русија Григорович се потруди да собере нужни информации за приликите во Турско и нарочно да се информира за етничките прилики на Балканот. Во Москва и, нарочно, во Одеса, потоа во Цариград, тој ги посети скоро сите повидни Бугари и од нив прибра потребни мате-

ријали. Нарочно обемни информации тој доби во Одеса, каде во тоа време постоеше една голема бугарска трговска колонија, како и некои ученици и студенти. Не треба да се сомневаме дека податоците што ги доби од тамошните Бугари му зборуваа дека во Турско има само бугарско население, односно дека тој на својот пат ќе се сретнува само со бугарскиот јазик. Оттука може да се објасни и фактот што Григорович како „Бугари" ќе ги третира и Македонците, сугерирајќи им, веројатно, на заблудените, погрчените веќе македонски луѓе, како што е, на пример, Д. Миладинов, како тие не се „Грци", ами се „Бугари". На овој начин, од една страна, можеби во Македонија проникнувало „сознанието" за „бугарштината". Но иако така информиран и припремен, кога ќе дојде на самиот терен, во Македонија и Бугарија, Григорович многу лесно, без некои нарочни студии, ќе ја осети разликата меѓу македонскиот и бугарскиот јазик, иако и за првиот ќе го задржи терминот „бугарски", кој го примил уште во Русија. Григорович е прв од славистите што работеле на теренот, кој ќе постави точна граница меѓу овие два јазика. Неговата граница меѓу македонскиот и бугарскиот јазик оди токму по онаа линија, што и денеска се поставува.

Покрај прибирањето информации за областите во кои се спремаше да оди, уште во Одеса, Григорович почна да прибира и народни умотворби, да се интересира за нив. Тоа го дознаваме од фрагментарните изводи од неговиот необјавен Дневник од времето на неговото научно патување по Европска Турција што ги објавил Ив. Шишманов. Така од тој дневник се гледа дека во Одеса, во кругот на Бугарите, тој се занимавал и за бугарски народни умотворби: „с булгарами читал песны и пословицы" (12), а на друго место вели дека се запознал со Најден Геров, еден од идните активни пропагатори на „бугарштината" во Македонија, виден бугарски работник и долгогодишен руски конзул. Од Геров тој добил збирка од народни пословици (Привед. дело, стр. 90) и песни, за што ќе се зборува на друго место. Освен од Герова, Григорович во Одеса ќе собере, како што ми се чини, бугарски фолклорен материјал и од некои други луѓе.

Напуштајќи ја Одеса на 20 август 1844 година, В. И. Григорович пристига во Цариград на 22 август. Во Цариград останува повеќе од две недели, доаѓа во допир со разни луѓе, првенствено со Бугари и Македонци. Меѓу последните е и Јоан Димитриевиќ — Охриѓанин, којшто печати, во тоа време, книги во патријаршиската печатница. На 10 IX Григорович е веќе во Солун.

Во Солун Григорович ќе стапи во врска со разни наши луѓе, меѓу другото, со наши занаетчии, мајстори, шивачи и др. од Дебарско и Битолско, од кои ќе добие потребни информации за приликите во Македонија. Во Солун Григорович имал прилика да се запознае и со тамошниот австриски конзул, познатиот хрватски преродбенски работник и поет на хрватската химна „Лијепа наша домовино", „Илирот" Антун Михановиќ, што ја пропатувал цела Македонија, собирајќи по неа, покрај други службени податоци, и драгоцени историскокнижевни споменици, коишто денеска претставуваат ретко важен научен материјал и чинат скап украс во ракописниот оддел на Југославенската академија на науките и уметностите во Загреб. Кај Михановиќа имал можности да види некои стари ракописи, и да дознае во кој манастир на Св. Гора има драгоцени споменици за историјата на старословенскиот јазик. На Света Гора во проучувањето на тамошните манастирски библиотеки и бележењето народни умотворби (во манастирот „Русико", од Радомирско), Григорович останува четири месеца, до 29. I. 1845 г. По враќањето од Св. Гора Григорович ќе работи извесно време во Солун. За тоа време тој ќе ги средува материјалите собрани на Св. Гора, ќе собира податоци за работата на браќата Кирил и Методи ќе се интересира за животот на нашите луѓе во Солун. За време на ова пребивање Григорович ќе го посети и местото каде што до неодамна била и првата македонска печатница на Хаџи папа Теодосија Синаитски, и ќе набави дела печатени во таа печатница.

За време на ова пребивавање тој ќе собира и македонски народни песни. Најголем дел од песните што тој ги собрал од Македонија, сигурно во Солун ги добил, односно ги запишал. Меѓу солунските занаетчии Македонци имало доста луѓе и од Галичник. Еден од нив е тринаесетгодишното галичанче Кузман (Козма, како што го вика Станко Враз). Овој Кузман му дал цела една свеска испишана со мијачки народни песни, од кои некои со голема мака ќе ги препише Враз и ќе ги објави во списанието „Коло".

Галичанчето Козма е едно од оние први наши деца што почнале да учат словенска македонска школа во Солун, и што имал можност да ги гледа и да ги чита изданијата на Теодосиевата печатница. За жалост, за првиот собирач на мијачки народни песни, претходникот на Цинот, Јанаќи Стрезов, браќата Миладиновци, Жинзифов, Шапкарев и неговите поблиски соотечественици Партенија Зографски, Ѓорѓи Пулевски, Панајот Гиновски и др., не можам да дадам некои попре-

цизни податоци. Освен изјавата што ја дал за него Враз, спрема кажувањето на Григоровича: а таа гласи дека Козма имал 13 години, испишал цела една свеска со народни песни, со словенски букви и доста нечитлив ракопис, можам да додадам дека во Вразовата заоставштина под една песна: Кити се, ружо девојко... за Козма се вели дека е: „Козма момче од 12 година родом из села Галичника кола Дебранскога у Арбанији". Запознавањето со галичанчето Козма би претставувало посебен интерес за нашиот фолклор, поради тоа што можеби кај него интересот кон бележењето народни песни не се завршил само со запишувањето на оние песни што му ги дал на Григоровича, и од кои дел препишал Враз, а останатите се зачувани во заоставштината на Григоровича (13). Можеби Козма ја продолжил работата на собирањето народни песни, за кои покажувал жив интерес и еден учен Русин, кој покрај за други работи, дошол во Русија и за тие народни песни. Проф. Ив. Д. Шишманов, кој во опсежната студија за Григоровича ги разгледува скоро сите лица со кои Григорович дошол во допир во припремите за својот научен пат и на самиот тој пат, за Козма не можеше да рече нешто одредено. Врз основа на податокот што го дава Враз во „Коло", кн. V, стр. 57 и нарочно врз основа на забелешките чинети кон песните што се зачувани во Вразовата заоставштина, можам да ги дадам следните податоци за песните забележени од Козма. Козма ги запишал сите песни од Галичник и Дебарско: во „Коло", IV, 1847, бр. 12 Девојка си црне очи клнет; бр. 13 Шчо ми е мило и драго; бр. 14 Заспало ми мало моме; бр. 15 Кинисал ми свети Јован; „Коло", кн. V 1847, бр. 16: Црвен трандафил во гора венеет; бр. 17: Кити се, ружо девојко; бр. 18 („Из Себишта и Клења"): Неда седит на чардакот; II бр. 5: Али зноеш, вујко, паметуваш; бр. 6: Султан Мурат Багдат град ми бијет; бр. 7: Три години Марко загинало; бр. 8: Кона ковет Кралевиќе Марко; бр. 9 Вино пијет Кралевиќе Марко; бр. 10 Прошетало Јован добар јунак; бр. 11: Книга глеат Асанова мајка; бр. 12: Останало дете сираченце; бр. 13: Вино пијет цара Костандина. Покрај приведените песни најголем дел од необјавените македонски песни, од заоставштината на Враза, ги напишал Козма. Тој, значи, запишал околу 25 народни песни; кон овој број би можеле

да се додадат уште некои песни, зачувани во заоставштината на Григоровича!

По скоро тримесечно пребивавање во Солун, Григорович тргнува на пат за Охрид на 28. IV. 1845 год. Патувајќи за Охрид, тој собирал, покрај другото, и народни умотворби. Во селото Острово тој запишал некои материјали. Познато ни е од неговата преписка со Срезњевски (објавена во Списание БАН, книга 44, 1937, стр. 38 и сл.) и од материјалите зачувани во Вразовата заоставштина, дека во Острово ја забележил песната (?): Ц а р  Ф и л и п  с о с  с л о н ц е  о б л о к  ч и н и л и, за која подолу ќе се рече уште некој збор.

И во Битола тој ќе запише некои материјали. Познато е дека таму ја запишал песната: Г' у л  д е в о ј к а  п о д  ѓ у л о м  з а с п а л а (печатена во „Коло“, V, бр. 20, стр. 26). Не ни е познато од кого ја запишал, како ни тоа дали од Битола има и други народни умотворби во Григоровичевата заоставштина.

Во Охрид, од 8-V-1845 год., останува запрепастен од нечистотата и неуредноста. Ги посетува старите цркви (зема некои ракописи) и школите. Меѓу другите школи тој ја посети и школата во која предавал Димитрија Миладинов (за своите врски со Миладинов Григорович ништо не зборува во својот О ч е р к; за тие врски и за пребивањето на Григорович во Охрид и Струга пишувал Д. Миладинов во едно писмо упатено до А. Егзарх, 1852 год.; објавено во сп. „Минало“, I, 1912) и заедно со него ќе одат во Струга. Таму, во домот на Миладиновци, на вечера, Григорович ја замолил старата Миладиновка да му испее некоја песна, што ја запиша Григорович. Во „Коло“, кн. V, бр. 19 има печатено една песна од Струга, само не знам дали е тоа песната што ја забележил од старата Миладиновка. Во заоставштината на Враза има уште две песни од Струга, а можеби уште ќе има и во Григоровичевата заоставштина. Пишувајќи му на Егзарха за посетата на Григоровича во Охрид и Струга, Миладинов додаде дека Григорович барал од него да му напише граматика на струшкиот говор и да ја испрати во Беч, на името на Григоровича.

Средбата со Григоровича несомнено многу ќе значи за идната национална и културно-просветна работа на браќата Миладиновци, нарочно за работата на Димитрија Миладинов. Искрата што ја запалил Григорович, подзасилена уште од слободарскиот дух што вееше кај слободните браќа во Војводина и нарочно во Србија, ќе се вивне во силен патриотски огин, што ќе ги загрева македонските срца на чело

со Димитрија, по враќањето на овега од Србија, кон крајот на 1856 год., кога во Македонија ќе започне активна, планска работа за разбудувањето на националната свест, на борба против фанариотите, на широко замислено собирање историскокнижевни споменици, етнографско-географски материјали и нарочно за собирање на народни умотворби. Значењето што од страна на учените луѓе и' се придавало на народната песна и воопшто на народните умотворби, Д. Миладинов можеше да го види најпрвин во интересот што кон народните умотворби го покажувал Григорович. Додека старата Миладиновка, вечерта, крај лоената свеќа, со топлина ги нижеше бисерните редови на народната песна, а универзитетскиот доцент Григорович ги бележеше, — идниот голем собирач на бесценото благо на македонскиот народ Димитрија Миладинов можеби го гледаше, во фантазијата, обемниот и драгоцен Зборник од народни песни, што ќе се напечати 1861 год. во Загреб и кој никогаш со своите физички очи не го виде, бидејќи беше во затвор од првите денови кога неговиот Зборник почна да се печати . . . Пребиваувањето на Григоровича во Охрид го запаметил и друг еден вреден собирач на македонски народни песни, Кузман А. Шапкарев, како што не' известува самиот тој во своето дело К р а т к о . . . о п и с а н и е . . . н а О х р и д, 1901, стр. 41, заб. 1.

Откако го посети селото Издеглавје — каде што го бараше Климентовото седалиште Главеница — Григорович го обиколува Охридското Езеро преку Калишта—Лин—Старова и го посетува манастирот Свети Наум. Потоа преку Галичица—Преспа—Ресен—Св. Јован Продром, Слепче (14) се спушта во Прилепско. Го посетува манастирот Трескавец и преку Прилеп се спушта во Велес. Во Велес има непријатности со месните Турци (од мостот му го турнале коњот со багажот во Вардар) и се откажува од намерата да оди во Скопје. Место тоа, Григорович преку Овче Поле и Штип избива на Струмица; потоа оди во Петрич, Серез, Мелник.

Меѓу песните што ги објавил Враз во „Коло", кн. IV, бр. 10: З а с ф и р и л С т о ј а н в п и ш а н к а ф а л и бр. 11: К о ј м и т и д а д е т и ј а д в а н а д е с е т а л т а н и, — стои дека се тие две песни „Из Мелника". Песните од Мелник Григорович не ги забележил за време на своето пребивање во Мелник, како што може да се претпостави. Како и мијачките песни, исто така и песните од Мелник тој ги забележил, или ги добил веќе запишани, во Солун од некој „Константин из Мелника у Солуну", и „Из Мелника Констандин у Солуну", како што стои прибележено на овие две

песни од страна на Станка Враза (на примероците ракописни од неговата заоставштина).

Приведените забелешки од Враза за Константин од Мелник ни се, засега, единствени податоци за друг еден собирач на народни песни, за кој би сакале нешто повеќе да знаеме. Шишманов, во спомнатата студија, не дава никакви податоци за овој Константин од Мелник. Дали овој Константин му дал на Григоровича и некои други песни, не ни е познато. Во заоставштината на Враз нема такви материјали, но една песна од Сер и Мелник ја објавил Григорович по враќањето во Казан. Дали и неа ја добил од Константина, не ни е познато. Не ни е познато ни кој е тој Константин, ниту што работел, од која возраст бил кога се запознал со Григоровича. Од јазичните особености на двете објавени народни песни од Мелник се гледа дека тој бил под јакиот уплив на грчкиот јазик; можеби дека бил некој Влав? Последниот стих во песната под бр. 10 гласи: Тута го сечеа комат бу комат. Ако во првиот збор тута немаме работа со некаква печатна грешка (и во ракописот е: тута), тогаш тој збор е влашки и значи: целиот, сиот, а стихот би гласел: Целиот го сечеа комат по комат (зборот бу — Григорович му го протолкувал на Враза како: по).

Од Мелник, преку Џумаја, Св. Врачи, Григорович оди во манастирот Св. Јован Рилски и понатаму во Бугарија, Букурешт, Пешта, Беч, Црна Гора, Сплит, Шибеник, Задар, Загреб. Во Загреб ќе остане извесно време. Таму ќе се запознае со Враза и ќе му даде извесни македонски и бугарски народни песни, од кои еден дел ќе ги напечати Враз во „Коло“, како што ќе се види понатаму. — Од Загреб оди во Белград, потоа во Беч, Лајпциг, Берлин, Петроград и на 20 јули 1847 година тој е во Казан, каде што ја завршува својата тригодишна научна обиколка по Европска Турција и кај останатите словенски народи во Европа.

Богатите историско-книжевни и јазични материјали (бројни ракописи од првоазредна научна вредност земени од Македонија и Бугарија, збирката од околу 200 народни песни македонски и бугарски, убавата колекција од печатени дела македонски, бугарски), — Григорович започнува веднаш по пристигањето да ги обработува и за некои од нив и да пишува. Овдека нас не' интересира прашањето во врска со народните песни.

На седницата на „Казанското Општество љубителеј отечественој словесности“ од 30 март 1848 година Григорович го одржа своето предавање: „О среднем и новом болгарском

4*

языке, рассматриваемом сравнительно по древним рукописям и народным песням". Ова предавање на Григорович имаше да биде увод кон изданието на народните македонски и бугарски песни што Григорович беше ги добил и запишал на своето патување по Македонија и Бугарија. (15) Само што до печатењето на тој увод и на збирката од народни песни воопшто не дојде, од непознати причини. Од сета оваа работа единствено е напечатен протоколот на седницата на која што Григорович го одржа своето предавање. Протоколот е напечатен во 15 број на „Казанскія Губернскія Ведомости", од 12 април 1848 година. Заедно со протоколот на седницата се напечатени и 4 македонски и 1 бугарска песна, со паралелен руски превод. Изданието на овие песни било полно печатарски грешки: „В песнях изданных много ошибок. Мне не поручено их корригироват!" — му пишува Григорович на својот колега И. Срезневски, во едно писмо од 13 август 1848 г. (16) — Песните што се објавени во „Казанскија Губернскија Ведомости" се следните: Но 1, на стр. 129, 4 стиха, од Струга, варијанта објавил Враз во „Коло", V, стр. 26, бр. 19 (17); Но 2, на стр. 130, 13 стиха, од Сер и Мелник, варијанта објавил Враз, „Коло", IV, стр. 55, бр. 13 (18); Но 3, на стр. 130, од Корча (19); Но 4, стр. 130—131, 14 стиха, од Дебар, ја објавил Враз во „Коло", IV, стр. 56 (20); под Но 5, на стр. 131 објавена е една бугарска народна песна од 25 стиха „от Балкана" (21).

Во споменатото писмо до Срезневски од 13 август 1848 год. Григорович на својот колега му испраќа и една песна (?) „записанная мною в Острове, селе на запад од Водены". Тоа е песната: Цар Филип сос слонце облок чинили, којашто погоре ја споменав. — Срезневски му благодари за известијата и за испратената песна, но истовремено му прави замерки во однос на грешките во печатените песни, како и во поглед на грешките во песната за Цар Филипа. До колку се однесува до првата замерка, Григорович се правда со тоа што тој не ги добил песните да ги коригира; до колку се однесува пак до јазичните грешки во песната за Цар Филип, тој нив ги правда со несигурниот начин како ја запишал таа песна.

Ова е материјалот што го објавил Григорович и за кој имал прилика да дискутира со еден свој колега. Останатиот материјал останал во ракопис (односно еден дел го објавил Ст. Враз во „Коло"). Зошто Григорович така ја оставил неупотребена импозантната збирка од околу 200 македонски и бугарски народни песни, за кои уште од пат, од Беч, на 12

март 1846 год., го известил својот колега Срезневски (22)? Дали беше убеден дека добиените и запишаните песни не се доволно коректно запишани? Дали се откажал од печатењето на народните умотворби поради негативните забелешки што му ги сторил И. Срезневски по повод печатените пет песни и нарочно по повод песната за цар Филипа? Се' се тоа прашања на кои не можеме со сигурност да одговориме. Дека некои од песните биле лошо запишани, кажал Враз кога давал податоци за изворите на својата збирка од народни песни („Коло", V, 57), а примерот што го напечатил Ив. Д. Шишманов (23) уште повеќе тоа го потврдува, но дека некои песни биле и коректно запишани и биле доволно читливи сведочи истиот Шишманов (24) врз основа на некои фотографски снимки од народните песни од Григоровичевата заоставштина.

Причините за ваквата состојба на народните умотворби, што ги беше собрал Григорович, лежат во постапките на Григоровича при собирањето на тие материјали, во приликите и околностите под кои ги собирал, евентуално во неговата неумешност и неподготвеност за таква работа, во недоволно доброто познавање на македонскиот и бугарскиот јазик.

Во собирањето на народни умотворби, како и во прибирањето на други материјали Григорович наидувал, на целиот пат, на значни тешкотии и неразбирања, на разни пречки од страна на населението и од страна на непријателски расположените Турци (власта и инаку). За тоа со какви маки ги собирал потребните материјали, Григорович на неколку места зборува во својата книга: Очеркъ путешествия по Европейской Турции (I изд., 1848 во Учен. зап. на Казан. универзитет, кн. III, во извесен број егземплари, што претставуваат голема библиографска реткост; второто издание 1877; јас сум се служел со второто издание). Нарочно големи тешкотии имал со неповерливите калуѓери, на Св. Гора, во Трескавец, и инаку, кои не многу радо (и со право) му ги давале драгоцените списи в рака. (Веднаш по враќањето на Григоровича од Европска Турција доста се зборуваше меѓу научниците дека тој вршел непозволени работи со старите ракописи; Д. Миладинов во писмото до А. Егзарх од 1852 г., го брани Григоровича од нападите и тврди дека ракописите Григорович ги добивал од народот; дека Григорович земал недопустливо ракописи од некои наши манастири зборува и Јордан хаџи Константинов Џинот во еден свој допис во Цариградски весник, бр. 205 од 1854 г.).

Големи тешкотии Григорович имал и со собирањето на народни умотворби. „Особено сопровождали меня трудности при собираніи песен народных. Не столь богатые, как Сербы, народною поэзиею, Болгаре неохотно передают ее чужому. В одном месте стыдылись, в другом не понимали меня, в ином принимали меня за человека, от котораго уходить надо. Солун, Охрида и Серрес — тому свидетели“, вели тој во својот Очерк на стр. 163. И откако даде такви податоци за неприликите што ги имал, тој додава дека: „я успел, на конец, собрать некоторое количество песень, которых число, при изданиій их должно убавиться, ибо многія из них не имеют смысла, другія недостоверны по языку" (Очерк, 163). Во последната изјава можеби се кријат и причините зошто Григорович не ја објави својата збирка од македонски и бугарски народни песни.

За начинот на собирањето на народни песни ни зборува Григорович сам или тоа го узнаваме од друга страна. Така еден од најлесните — и најнесигурните истовремено — начини за прибирање материјали е добивањето на готови збирки од песни, собрани спонтано или по порака. Григорович добил цела една збирка од народни песни од Дебарско од галичанчето Козма. Од печатените работи се гледа дека Козма недоволно коректно ги забележил народните песни. Истото може да се рече и за другиот соработник на Григоровича, за Константин од Мелник. Григорович, кој не е некој даровит собирач и објавувач на народни песни можеби мислеше дека е овој начин добар за собирање на народни песни. Но и кај подобри и посовесни собирачи на народни песни често се покажува како неуспел, така што овој начин на собирање народни песни „по порака" и „од втора рака" не е никако препорачлив. Во конкретниот случај, во песните од збирките на Григоровича, од објавениот материјл, се гледа дека има разновидни грешки во поглед на јазикот, во поглед на метарот на песните, во поглед на разбирањето смислата на некои песни.

Другиот начин на бележење народни умотворби што го применил Григорович е најдобриот и најсигурен начин: бележење песни директно од пеачите, нарочно кога тие ги пеат песните. Дека така постапувал Григорович, во извесни случаи, ни зборува и Миладинов во писмото што неколку пати досега се спомна. Додека старата Миладиновка пеела, Григорович бележел. Дека е тоа единствено сигурен пат (денеска постојат совршени технички средства за бележење, заправо за магнетофонско снимање на народните

песни) зборува јазичната и метричната коректност на песните запишани во Струга.

Григорович користел и трет начин на бележење народни песни (овој не со нарочна желба, и не многу препорачлив начин): бележење на народни песни спрема раскажување на пеачот или некое друго лице. Овој начин Григорович го применил во Острово и оставил негативни траги во забележените материјали. Така да постапи бил принуден, како што ни објаснува самиот тој во писмото упатено до И. Срезневски на 13 август 1848. Праќајќи му ја песната Ц а р  Ф и л и п  с о с  с л о н ц е  о б л о к  ч и н и л и, Григорович го известува Срезневски дека „Песеню эту писал под диктовку, поэтому в ней нет соразмеренности песенной; до колку се однесува до јазикот на песната, тој мисли дека е добар: „Слова кажется мне верно мною записаны" (25). Меѓутоа неговиот колега Срезневски брза да му заблагодари на испратената „чрезвычайно любопытна" песна и да му забележи: „жаль только что список или как бы сказать — экземпляр не совсем хорош. Мне кажется что в нем места перемешаны, не только что стихи не ровны!" (26) И му прави некои јазични и други забелешки. — Како одговор на забелешките на Срезневски, Григорович се правда со следните тешкотии: „Обе песни писал по диктовке именно так что со слов женщины мужчина мне передавал их. Пенiе редко слыхал и тогда это было обыкновенно или повторение первых стихов песни или несвязная смесь многих отрывков песен". (27). И тогаш јасно ни е дека песна вака запишана, преку посредник, мораше да излезе како обична проза, при тоа слаба проза, со доста темни, неразбирливи места.

Вака собрани околу 200 народни македонски и бугарски песни останаа необјавени во заоставштината на Григоровича. Нашата наука може да жали дека Григорович не ги објави собраните материјали; уште повеќе е за жалење дека за нив не се заинтересирал некој зналец на таа работа, та да ги објавил во некое научно списание, со нужна корекција. Со признание можеме да ја поздравиме широкоградата постапка што ја направил Григорович, отстапувајќи му знатен дел од собраните материјали на Станка Враза, тој да ги објави во списанието „Коло", IV, V, 1847 г.

### 3. Станко Враз како издавач на македонски народни песни

Станко Враз (1810—1851) е еден од видните книжевни работници во хрватската книжевна преродба. Иако Сло-

венец, „Илир из Штајера" — Враз повеќе пишува на хрватски јазик и најплодниот дел од својот живот го проживува меѓу Хрватите, во Загреб, како книжевник, секретар на Матица Илирска и уредник на книжевното списание „Коло". Во историјата на хрватската книжевност на Враза му се дава едно од првите места во преродбенскиот период, како нафинет лирик, прв книжевен критичар. Напечатил низа поетски дела, од кои му се најпознати „Ђулабије", „Гласи из дубраве жеровинске" и др.

Претставник на романтизмот — тој почнува, под упливот на Вука Караџиќа, за чиј ученик сам се признава, да собира народни песни во Словенија и Хрватска, собирајќи при тоа и народни мелодии. Од собраните материјали тој издал Народне пјесни илирске, 1839; со собирање на народни песни ќе се занимава до својата смрт.

Загреан за единството на сите Јужни Словени и уште повеќе за солидарноста на сите словенски народи, Враз не можеше да пропушти прилика, кога во Загреб намина Виктор Григорович, на враќање од Турција, полн со разновиден материјал собран кај Словените под Турско, да не го посети руским учен. И како уредник на „Коло" и како признат книжевник и интелигент, Враз сметаше дека е должен да го види Григоровича и да го распраша за непознатите браќа. Григорович беше четвртиот по ред руски научник-славист со кого се запозна Враз. Пред да се сретне со Григоровича, Враз имал можност да се види и со Боѓански и со Срезневски и со Прајс. Нарочно се зближил со Срезневски, со кого и патувал по Словенија, собирајќи народни умотворби и пропагирајќи го Илирското движење меѓу Словенците.

Запознавањето на Станко Враз со В. И. Григоровича роди корисни резултати, поготово за Македонците, дека, благодарејќи на таа средба, ние добивме напечатен знатен дел од македонските (и бугарските) народни песни, што беше ги собрал Григорович во Турско.

Врската меѓу С. Враз и В. И. Григорович и добивањето на народните песни за печатење во „Коло" еве како изгледа, спрема раскажувањето на Станко Враз, и надополнувано со други наши познавања.

За време на престојот во Загреб, есента 1846 година, Григорович сакајќи „да ту неколико данах отпочине од трудна свога пута, понешто се разболи, те ми за своје болести понуди неколико рукописах бугарских својих сбирках с дозволенијем, да си за своју потребу штогод препишем". пред тоа, претставувајќи му го на читателот Григоровича, вели

дека тој ги обиколил словенските земји што биле во Турско и дека на таа обиколка, покрај собирањето на јазичен материјал „нагрнуо је и силу божју народних пјесамах. Има их



Станко Враз
(1810 — 1851)

на броју до 200 комадах, и сва је прилика, та је збирка најбогатија и најзнаменитија, што их досад имамо!" Понудата на Григоровича, страсниот собирач на народни песни Враз одвај ја дочека. „И ту ја препишем и саставим у хитњи до

60 већих мањих комадах народних пјесамах". („Коло", IV, 1847, стр. 38). — На крајот на уводот во народните песни Враз додава уште еден интересен детаљ во врска со добивањето на народните песни, детаљ што во симпатична боја ни го слика широградиот гест на Григоровича. Григорович не само што му допуштил да препише околу 60 песни, туку и тој сам „својом руком преписа ми неколико изабраних комадах". И уште нешто вели Враз. „Да њега неима, не би по свој прилици ја ни данас знао, што је бугарштина, а камо ли какове су јој пјесме".

Последната реченица доволно јасно зборува дека извор на сите информации, во однос на „бугарштината", за „бугарските" работи му бил Григорович: оттука, понатаму, јасно е дека на Враза, кој немал скоро никакви познавања за приликите во јужнословенските области во Турско, нема што да му се замера за неговото мешање на Македонците со Бугарите. Негови учители беа Григорович и Караџиќ, чии што познавања, во овој поглед, ги разгледавме порано.

На крајот на збирката од народни песни, во П о г о в о р о т („Коло", V, 57) С. Враз додава уште неколку збора за песните што ги добил од Григоровича: „Што се тиче извора ових пјесамах, имам напоменути, да сам већи њих дио преписао из рукописа једног, који ми је узајмио већ споменути руски професор г. Виктор Григоровић". Ракописот, спрема соопштението на Григоровича, го составил некој Козма, галичанче од 13 години. Понатаму Враз го опишува ракописот на Козма и дава една многу лоша карактеристика за писарските способности на Козма. Козма го составил ракописот „тако зло и наопако, да сам имао триста муках, док сам га како тако прочитао; зашто речено момче, записујући пјесме, небеше раздиjелило ни редке ни рjечи, него би било све онако побацано како би му баш из пера изтекло, као што би чинили најстарији преписивачи слов. стварих у 11 и 12 вијеку. („Коло", V, 57). Од тој ракопис Враз се потрудил да ги среди стиховите и така да ги печати, како песни, како што се пееле. Вака добиените од Григоровича народни песни, информиран потоа и за она што пред Григоровича во тој поглед е сторено — т. е. за збирката на Караџиќа и за зборникот на бугарскиот собирач на народни песни Иван А. Богоев (28) и откако отпорано беше добил една бугарска песна од Измаил Срезневски, — Станко Враз реши избор од овој материјал да напечати во списанието „Коло" — Ч л а н ц и з а л и т е р а т у р у, у м ј е т н о с т

и народни живот". (латиница; сите цитати од „Коло" се даваат со кирилица, од технички причини), и тоа во книга IV, стр. 37—56 и кн. V, стр. 24—54. Се' на се' Враз објави 33 македонски и бугарски народни песни. Поголемиот дел се македонски — 24, останатите 9 се бугарски. Од македонските три зел од Вуковиот Додатак (бр. 7, 8, 9 „Коло", IV, стр. 50—52), а останатите ги добил од Григоровича. Од деветте бугарски песни три препечатил од Богоев („Коло", IV, стр. 44—45; V, стр. 30), една добил од Срезневски („Коло", V, стр. 27) — останатите пет ги добил од Григоровича. Така, во „Коло" Враз напечатил 26 нови песни. Сите песни ги придружил со увод и поговор.

Во уводот, покрај веќе приведените конкретни податоци за самите песни, Станко Враз се обиде да даде еден географски, историски и етнографски опис на „племе једно нашег кољена, народ један разтркан по пољих и горах старе Мезие, Трацие, Мацедоние, и истог Епира, о којем ми овдје на западу незнамо готово ништо друго, него да биједни и убоги служи цара турског и да говори некакво нарјечје словенско, од којег смо међутим ми досада остали чисти колик од арабштине или санскрита". И откако така сликовито го искажа познавањето на тогашното хрватско општество во однос на приликите во словенските земји во Турско, Враз продолжува дека историјата на овој народ е книга затворена, со неисечени листови. Заради развивањето љубов кон тој народ, — продолжува Враз, — тој се потрудил да расече „барем еден лист од таа книга", да објави неколку народни песни . . .

Пред да ги даде самите песни, Враз дава краток преглед на дотогаш стореното во тој поглед. Покрај Шафарика го споменува Караџиќа (неговата Пјесмарица и Додатакот; во заоставштината на Враза има еден препис од македонската песна бр. 101 од Караџиќевата Пјесмарица од 1815); потоа зборува за книжевноста кај Бугарите (ги приведува: Богоев, Неофита, Априлов, Стојанович) и минува на работата од Григоровича.

Откако ги даде тие информации, Враз дава општ поглед на јазикот „бугарски" врз основа на Шафарика, Вука и нарочно врз основа на Граматиката на Хр. Дупничанин од 1836 и врз основа на некои други бугарски книги, и можеше да констатира „да данашњи књижевници бугарски извртају и кваре природни свој језик", а тоа, природно, мораше така да му изгледа зашто јазикот на најголемиот дел на пе-

сните не беше бугарски, туку македонски; Враз и несвесно ги осети разликите меѓу „природниот" јазик на народните песни и јазикот на Граматиката на Хр. Дупничанин, односно работите на Богоев, Априлов и др.

Со неколку збора Враз ги опишува и самите песни и констатира дека: „не знам много прозборити о духу њиховог мјерила (ритма) или начину пјевања". Забележува дека има песни со различен метар и додава: „Некоје између ових пјесамах чине се да су неподпуне, прекинуте, побркане, ну будући нам је стало главно до језика, неможе се чекати и љепота поезије, кад нам неима засад бољих источника". Кон песните, за подобро разбирање, дава куси и најпотребни објасненија „уколико сам их разумио".

На крајот од песните дава еден кус поговор („Коло", V, стр. 54—57) во кој зборува за обичајот кај „Бугарите" да „врло радо пјевају пјесме" и ги споредува со Словенците. Природата дејствува на луѓето да пеат, но песните се „врло једноличне и једнообразне". Тоа доаѓа, спрема Враз, од политичката положба во Турција. Народот е угнетуван од страна на господарите, Турците, и од страна на учителите и свештениците, кои се „оба опаки Грци" и решиле да го погрчат словенското население. Кај народот нема херојство, додава Враз, и оттука фактот што тој нема јуначки песни. А „што у нашој збирци долази под тим именом, или су пуки преводи пјесамах, свјету већ из Вука познатих или слабачка њих наследовања, и једно и друго без дивне оне пластичности, коју свијет изображен хвали и узноси на пјесмах хрватско-српских". Со ова Враз само ја парафразираше мислата на Вука речена уште во Додатакот, 1822. Меѓу објавените песни, вели Враз, одвај ако има некоја во која би се сеќавала целина, совршеност. Од објавените јуначки песни повеќето се македонски, додека вистинските Бугари имаат малку јуначки песни. И бугарските имаат неуедначен стих како и македонските. Но кривицата што песните не се уедначени, можеби е, спрема Враз. и до собирачите и запишувачите на народни песни. Самиот Враз се трудел некако да ги исправи: „настојах закрпати или тобоже надопунити такав сакати редак", а од подолгите одземал по некој слог. Со својата редакторска работа тој мисли дека „ако нијесам ствар поправио, а ја је нијесам барем ни покварио". — Понатаму објаснува дека во напомените, под текстовите, давал објасненија на непознатите зборови, како и други нужни објасненија. Дека се тие недоволни и, често, погрешни ѓо сеќавал тоа и самиот Враз и дава за тоа еден

пример, што погрешно го протолкувал (од песната под бр. 11).

На овој начин, со доста опширен, информативен, увод и поговор дадена и' е на хрватската читачка публика една доста обемна збирка од македонски и бугарски лирски и епски народни песни. Меѓу македонските песни поголемиот дел се од Западна Македонија: од Галичник (бр. 12, 13, 14, 15, 16, 17; II, 5, 6, 7, 8, 9, 10, 11, 12, 13), Себишта и Клење (бр. 18, за Себишта и Клење, Враз вели: „Два села у околини Дебранској; Дебра на језеру Охридском (!) — уште еден пример за слабото познавање на географијата во Турско), од Струга (бр. 19); Битола (бр. 20); останатите се од Јужна и Источна Македонија: Ново Село — Солунско (бр. 6); Мелник (бр. 10 и 11).

Објавените македонски (и бугарски) народни песни чинат само дел од материјалот што Враз го добил од Григоровича. Што станало со поголемиот дел од тие песни Враз не рекол, ниту пак некој покажал интерес за тоа прашање. Трагајќи по тие песни во Загреб и Љубљана, успеав во 1949 г. да најдам уште 16 необјавени песни. Нив ги објавувам на друго место. (29)

Збирката на Григорович—Враз, собрана од неколкумина неопитни собирачи на народни песни, не можеше на книжевната публика да и' даде вистинска слика за богатството на македонската народна песна. Хрватската книжевна публика и останатиот свет дури три-четиринаесет години подоцна доби можност, со објавувањето на големиот Зборник од народни песни на браќата Миладиновци, печатен во Загреб 1861 г., да го согледа најубавиот дел и да се запознае со неизмерното богатство на македонската песна.

* * *

Собирачите и издавачите на македонските народни песни во првата половина од XIX век, како што можеше да се види погоре: Вук Ст. Караџиќ, Виктор И. Григорович и Станко Враз се првите луѓе што почнаа да го изнесуваат на видело нашето народно благо, нашата народна книжевност. Зависно од приликите, од непознавањето на работите — споменатите тројца нашата народна песна ја изнесоа под туѓо име. Тоа имаше за последица што и поголемиот дел од идните собирачи, по навика, продолжија со туѓо име да ја крстат македонската народна песна. Но важно е дека и првите запишувачи на нашата народна книжевност јасно ја се-

ќаваа разликата меѓу македонската и бугарската народна песна, како во поглед на јазикот, така исто и во поглед на особеноста на македонските, односно бугарските песни. По овие тројца пионери во овој поглед, во втората половина на XIX век со собирање на народни наши умотворби ќе се занимаваат претежно Македонци: Миладиновци, Шапкарев, Ѓиновски, Цепенков и толку други.

## „ИЛЈАДА И ЕДНА НОЌ“ И НАШИТЕ НАРОДНИ УМОТВОРБИ

### „Илјада и една ноќ“ како извор на првите две печатени македонски народни приказни

Под горниот наслов ќе се потрудам, во неколку прилога, да покажам некои врски, меѓу прочуениот зборник од арапски приказни „1001 ноќ“ и нашите народни умотворби, во прв ред нашите народни приказни. Во овој прилог ги утврдувам изворите на првите две печатени македонски народни приказни.

Во науката одамна е констатирано дека бројни елементи и цели партии, односно цели приказни од зборникот „1001 ноќ“ се пренесени во скоро сите европски и вонევропски книжевности, главно во народните книжевности. Прикажувајќи ја распространетоста и популарноста на зборникот „1001 ноќ“ во разните народни книжевности, Горки на нему својствен, сликовит начин тоа вака го прави. Откако најпрвин констатира дека овој зборник е највеличествениот зборник на народното усно творештво, тој додава дека „разнобојни, свилени нишки се распослани по целата земја и ја прекриле со ќилим од умотворби со чудесна убавина“.

Бројни нишки, и свилени и разнобојни, да се послужам со сликовитоста на Горки, од овој зборник ја обогатиле нашата, јужнословенската и специјално македонската, народна книжевност.

Само со неколку збора ќе потсетам на она што мене ми е познато во поглед на проучените врски меѓу „1001 ноќ“ и јужнословенските народни умотворби.

Уште В. Јагиќ во својата книжевна историја (1) можеше да утврди некои врски меѓу прочуениот зборник и нашите народни умотворби. Така тој покажа дека бројните јужнословенски варијанти од народната приказна за „Не-

мушгиот јазик" се позајмени од „1001 ноќ", како и тоа дека многу елементи од приказната за „деветте везири" од „1001 ноќ" се искористени во српската народна песна за Находил Момир (кај Вука, II книга, бр. 30). (2).

Прочуениот фолклорист Јиржи Поливка, во разработувањето на приказната за „Али-баба и четириесетте разбојници", покрај анализата на бројните народни приказни што ги имаат останатите јужнословенски народни книжевности, подробно разгледа и две македонски народни приказни, во кои се наоѓаат уклопени многу елементи од оваа источњачка приказна. И двете приказни ги забележил Шапкарев (една од Леринско, а другата од Дебарско); за едната од нив — за онаа од Леринско — Поливка изјави дека источњачката приказна за „Али-баба и четириесетте разбојници" најдобро е зачувана во нашата народна приказна (3). Разгледувајќи го Зборникот на Шапкарев и давајќи паралели на нашите приказни, Поливка укажа и на тоа дека и во други наши приказни има доста елементи од источњачките приказни, а конкретно и од „1001 ноќ" (4); Во својата документирана студија „Магьосникът и неговиятъ ученикъ" (5), Поливка, во низа македонски приказни (6), најде бројни елементи од зборникот „1001 ноќ". И познатиот истражувач на јужнословенските умотворби Томислав Маретиќ исто така можеше да покаже на некои примери за зависноста на некои наши умотворби од зборникот „1001 ноќ". Така тој за народната приказна „Дивљан" (кај Вука) претполага дека дошла од прикажувањата од третото патување на Синдбада (7). Во врска со Синдбада, односно со неговиот коњ што овој го добил на првото патување, а кој (коњ) имал пеги како „јаболка" — Маретиќ го идентифицира и коњот „Јабучило" на војвода Момчило (8). И во српската народна песна за Марко Кралевиќ и Муса Кесеџија, Маретиќ наоѓа некои елементи од приказната за мудриот Хејкар од зборникот „1001 ноќ" (9). За врските меѓу јужнословенските народни умотворби и зборникот „1001 ноќ" вака се изрази Јаша Продановиќ во еден свој прилог: „Многе наше народне приповетке, и женске и мушке, и дуже и краће, и озбиљне и шаљиве, имају велике сличности са појединим причама из зборника „Хиљада и једна ноћ" (10).

Дека кон овие примери за несомнените врски меѓу јужнословенските, и специјално македонските, народни приказни и зборникот „1001 ноќ" можат да се придодадат

и нови докази, ќе се потрудам да покажам во овој прилог и уште во неколку што ќе следат на овој.

Зафаќајќи се со собирање на народни умотворби некаде во средината на шестата деценија од XIX век (1855 — 1856) браќата Димитрија и Константин Миладиновци како што е познато, собрале еден импозантен број народни умотворби: песни, пословици, гатанки и друг фолклорен материјал. Меѓу последното сигурно спаѓаат и народните приказни. Позната е историјата на материјалите што ги беа собрале браќата Миладиновци (лично и од разни соработници). Помладиот Константин, носејќи го материјалот во Москва, каде што пошол при крајот на 1856 г. да студира, се надевал дека таму ќе најде можност да го напечати. Но — и тоа е познато — по бројните обиди во Русија да најде издавачи на народните умотворби (што се' повеќе се зголемувале со испраќањето на нови материјали од страна на Димитрија од Македонија и од други собирачи), разочарен и навреден, тој стапува во врска со познатиот мецена на јужнословенската книжевност бискупот Јосип Јурај Штросмајер и со негова помош големиот Зборник од народни песни се напечатени во Загреб, 1861 г.

Напуштајќи ја Москва, Константин треба да му оставил некои материјали на својот млад колега и пријател Рајко Жинзифов, дека овој, неколку години по смртта на браќата Миладиновци, ќе напечати во воронешките Филолог. Записки за 1866 година, вып. 4—5, стр. 85—92, четири народни приказни од Зборникот на Миладиновци (11). Дека со останатите народни умотворби Константин донесол во Загреб и некои народни приказни, зборува фактот што, кусо време по нивната смрт, во Загреб се напечатени и две наши народни приказни, за кои токму сега сакам да зборувам.

Во големиот Зборник на браќата Миладиновци нема, меѓу народните умотворби, приказни. Дали Константин се откажал од печатењето на народните приказни поради наголемениот број табаци, како што претполага еден од доста добрите познавачи на делото на Миладиновци (12), или имал некаква друга намера со приказните, не ми е познато. Но познато е дека во загрепскиот книжевен алманах: „Biser« — Niz bisera jugoslavjanskog (13) на стр. 67-68 се објавени две народни приказни од Прилеп, што ги „приопшти К. Миладинов". Народните македонски приказни што ги „приопшти." К. Миладинов се: 1. Цар и синови си и 2. Златар и мајстор. За историјата на нашата народна

книжевност овие две народни приказни претставуваат особена вредност, дека се тоа п р в и т е печатени македонски народни приказни. Инаку од тоа време имаме зачувана една драгоцена збирка од народни приказни од Јужна Македонија, што ги собрал познатиот собирач на народни умотворби и други старини Стеван И. Верковиќ и што ќе ја напечатат дури во нашиве дни познатите фолклористи Лавров — Поливка (14).

Во првата приказна се изнесува историјата на тројца браќа (царски синови, како што е обичај во народ. приказни), што се зањубиле во една девојка (ќерка на царскиот везир), па за да ја добијат за жена мораат по светот да бараат такви чудотворни работи, со кои ќе ја заслужат убавата мома. Најстариот брат, барајќи необични работи по светот, купува едно чудотворно килимче, на кое може да се лета; средниот брат успева да купи една чудотворна дуњбија со која може да се догледа каде се сака; а најмладиот брат набавил едно јаболко, од чиј што мирис оживува и мртовец. На враќањето од туѓина браќата се сретнуваат на едно место и секој сака да се пофали со својата чудотворна работа. Најстариот брат сака да види што прави саканата мома (овдека нашата приказна ја заменува улогата на најстариот со средниот брат) и, гледајќи низ дуњбија догледува дека нивниот идеал лежи на смртно легло. На помош пристига вториот брат со своето „сеџаде" (и овдека е заменета улогата на постарите браќа) и тројцата се веднаш крај постелата на везировата ќерка. Мирисот од јаболкото на најмладиот брат ја спасува девојката од смртта. Што станало по тоа, кому му припаднала убавата мома, не кажува оваа приказна.

Од друга една варијанта од оваа народна приказна, пак запишана во Прилеп, се дознава и крајот како што го замислувал нашиот прикажувач. Во приказната Т р и б р а т а (15) девојката му припаѓа на најмладиот брат, спротивно од решението што го дава изворот на оваа приказна, приказната од „1001 ноќ" со наслов Ц а р е в и ќ А х м е т и в и л а П а р и б а н у (16). Арапската приказна, што му послужила на нашиот прикажувач како извор, е неколку пати поголема од нашата приказна. Навистина, нашата приказна претставува еден дел, првиот дел од арапската приказна, и тоа без бројни детањи што ги има арапскиот извор. Инаку во својата основа се' е пренесено од исток во нашата приказна. И царот со тројцата синови вљубени во истата де-

војка (во својата братучетка, принцеза), и одењето по светот (со многу детаљи), изнаоѓањето и купувањето на килимчето, дуљбијата (овдека „цевка од слонова коска“) и јаболкото (со одредување висока цена на сите чудотворни работи), и враќањето при татка им, односно спасувањето на саканата принцеза од смртта. Довдека нашата приказна се држи за својот извор, а потоа, видовме како изгледа крајот во обете наши варијанти. Во арапската приказна, меѓутоа, принцезата му припаѓа на средниот брат, најстариот станува дервиш, а најмладиот — тоа е посебна историја — ја добива вилата Парибану.

Во втората наша народна приказна, полна со фантазија, како и првата, се изнесува историјата на чудотворниот коњ, што го направил еден мајстор, а кој (коњ) можел и да лета. Коњот што лета го купил за сина си еден судија. Синот, не познавајќи го механизмот, заскитува далеку од својата земја и се спушта во некоја туѓа земја, каде што се вљубува во царевата ќерка (и таа во него), со која и бега. По низа перипетии му изгорува коњот, ја губи жената и синот, кој штотуку се родил. Детето станува цар, а жената регентка. По неколкудневни скитања мажот, односно таткото стига во градот каде што се наоѓаат детето и жената и останува со нив. Варијанти од оваа приказна познати ми се од селото Церско, Битолско (17), Пирот (18), Стара Загора (19). За нив зборува д-р М. Арнудов во својата студија: Българските народни приказни (20).

Фантазијата со која е исполнета оваа приказна, како што е случај и со порано разгледаната, природно, дека во прв ред го упатува секој што го интересира нејзиниот извор во богатата фолклорна ризница на егзотичниот исток, и тоа заправо на зборникот „1001 ноќ”. И навистина изворот и на оваа македонска приказна е источњачка приказна застапена во „1001 ноќ” со наслов „Чаробниот коњ” (21). Се разбира дека и овдека нашиот прикажувач, односно посредниците преку кои дошла оваа приказна од исток во нашата народна книжевност, слободно се користеле со обичајот да ја прекројуваат приказната, да ја скратуваат, да изменуваат поедини детаљи, дури и некои важни моменти да ги изменуваат. Но и покрај сите метаморфози што приказната „Чаробниот коњ“ ги доживеала на својот пат од исток до прилепскиот прикажувач, јасно е дека нашата приказна „Златарот и мајсторот“ ги зачувала осно-

вите на источњачката приказна. За разлика од нашата варијанта, оригиналот е многу поопширен, пораскошен, полн со детали, со богата фантазија; нашата приказна е упростена, приближена е до разбирањата на нашиот човек. Додека оригиналот започнува со пролетната свеченост во персискиот град Ширас, на која присуствува и царот со својата свита, наградувајќи ги изнаоѓачите на нови изработки, меѓу кои и еден Кинез, што го исконструисал чудотворниот коњ, којшто можел да лета, дотогаш во нашата приказна целата работа е изменета во самиот почеток. Во карањето меѓу мајсторот и златарот, околу тоа кој е поголем вештак, се замешува и судијата, што ќе пресуди дека мајсторот со својот коњ што лета е поербап, а златарот го губи облогот и едната рака. Принцот од оригиналот, којшто натаму во приказната ќе биде главниот јунак, во нашата приказна е заменет со синот на судијата. Принцот ќе сака да го испроба чудотворниот коњ, но поради непознавањето на механизмот со кој се управувало со коњот, тој одлетува незнајно каде, како што е случај и со синот на нашиот судија. Додека во нашата приказна нема повеќе збор за судијата, во оригиналот царот, загрижен за судбината на принцот, наредува да се затвори Кинезот додека не се дознае што станало со принцот.

Принцот се спушта со својот коњ директно на кровот од една царска палата и влегува токму во спалната на убавата принцеза, што радо го прима принцот, и по извесно време одлетуваат назад кај царот, таткото на принцот. Нашиот расказ е овдека преиначен. И разликата е нарочно во решавањето на крајот. Во оригиналот има уште низа авантури да доживеат и принцот и принцезата, додека во нашата варијанта јунаците на приказната, по некои мали искушенија, се соединуваат.

Овие се разликите и отстапувањата што постојат меѓу оригиналот и нашата варијанта.

До колку се однесува до текстот на нашите народни приказни, сметам за потребно да подвлечам дека при препечатувањето во „Македонски јазик“ ги дадов со денешен правопис; притоа сум дал нова интерпункција. Како што се гледа од јазикот на приказните, забележувачот, односно издавачот (Димитрија или Константин) Миладинов во голема мерка прилепскиот говор го исполнил со разни карактеристични црти на струшкиот говор, како што е тоа и порано констатирано (особено во поглед на рефлексот на

назалот, кој во прилепскиот говор дава главно: а (22), додека во струшкиот — полуглас: стр'на, место страна, п'тот, м. патот, м'чихме, м. мачивме, м'ка, м. мака и сл.

Од „Бисер” обете приказни се пресликани во софискиот весник „Зора“ бр. 6649 од 16 август 1941. — Интересно е да се одбележи дека редакцијата на хрватскиот алманах, при објавувањето на македонските приказни, ништо не спомна за Константина, како соопштувач, евентуално за Зборникот од народни песни, или за трагичниот крај на браќата Миладиновци, за што беше доста пишувано во хрватскиот печат во текот на 1862 година.

# ПОЧЕТОЦИТЕ НА НОВАТА МАКЕДОНСКА КНИЖЕВНОСТ

Почетоците на новата македонска книжевност тесно се поврзани со развитокот на македонското општество во првите децении од XIX век.

Скромната писателска работа на Јоаким Крчовски, Кирил Пејчиновиќ и Теодосија Синаитски — коишто ја чинат првата книжевна генерација на новата македонска книжевност — во многу нешто е израз на македонската стварност во почетокот на минатиот век и доказ за искрените напори што ги вложувале спомнатите трудбеници во издигнувањето културно-просветниот и воопшто општествениот живот на македонскиот човек.

Последните неколку децении од XVIII век, во кои израстуваат нашите први трудбеници, јасно го истакнуваат фактот дека турската држава се наоѓа во една тешка внатрешна, државна криза. Под силните влијанија на француската граѓанска револуција и внатрешните конфликти, востанија, откажување послушност на султанот од страна на разни обласни управувачи, преживеаната турска феудалистичка држава со големи потреси преминува од XVIII во XIX век. Воените неуспеси против Австрија и Русија во текот на XVIII век предизвикуваат слабеење на султанската власт. Настанува распаѓање на внатрешниот ред во државата. Мнозина обласни управници-феудалци, сеќавајќи ја слабоста на Цариград, откажуваат послушност на дворот, се прогласуваат за самостојни господари и водат борби со султановите војски. Пазваноглу во Видин, јаничарите со дахиите во Белград, Џиниќи на Косово, Бушатлија во Албанија, Абдураман-паша во Тетово, Џеладин-бег во Охрид, Али-паша Јанински во Епир — се само неколкумина турски феудалци што го забрзуваа распаѓањето на турската држава. Во меѓусебните борби и во борбите против султанот, по балканските области — нарочно во Македонија која како централна област редовно беше поприште на борбите и кон-

централиите на султановите, односно востаничките војски, — во турската држава се создава неиздржлива состојба, крајна несигурност, анархија. Резуларените и за пљачка вечно спремни крџалиски, јаничарски и башибозучки орди го крстарат Полуостровот и го пустошат. Ваквата состојба предизвикува во периферните области на турската држава оружани востанија на поробените народи и се формираат првите слободни (или полуслободни во прво време) балкански држави (Србија, 1804, 1815 и Грција, 1821 г.), а во централните области, во Македонија, Бугарија — настанува делумично емигрирање во градовите, каде што населението наоѓаше релативна безбедност.

Македонските градови во XVI—XVIII век претежно се населени со турско население. Овде-онде, обично на градските периферии, ако имаше некакво полуселско македонско население, што се занимаваше со градинарство и ситно земјоделство. Во внатрешноста на градовите дел од трговците и занаетчиите, кои не беа Турци, го чинеа разни Дубровчани, нешто малу Грци и Власи. Во последните години од XVIII век и во првите децении од XIX век македонското селско население, нарочно она од низините, масовно бега по градовите и за кратко време ја изменува нивната физиономија. Од донеодамна турски градови, тие стануваат градови со македонско население. Населените по градовите македонски селани набргу се приспособуваат кон градскиот живот и учествуваат во него. Најголем дел од занаетите ги прифаќаат Македонците. На тој начин по македонските градови се формира еден нов, економски силен, сталеж, којшто организиран во цврста еснафска организација, ќе одигра прворазредна улога во просветното, културното, националното и политичкото издигање на македонскиот народ. Од крилото на занаетчиите ќе се излегнат и македонските трговци. Поврзани со занаетчиите, македонските трговци набргу ќе закрепнат економски и ќе преземат во свои раце најголем дел од трговијата во турската држава. Истовремено македонските трговци и занаетчии ќе воспостават жива трговска врска со Србија, Австрија, Русија, Франција, талијанските градови; нарочно силни ќе бидат трговските врски со средноевропските пазари, на кои нашите трговци ќе отворат свои трговски куќи. Патувајќи по трговски работи во приведените земји, во Беч, Будим, Нови Сад, Земун, Белград, нашите трговци ќе дојдат во допир со напредните, просветителските идеи што, во годините за кои зборуваме, вееја во Европа. Ќе го видат просветниот и

културниот напредок кај српскиот народ во австриските области и ќе побараат начини и македонскиот народ, преку школи и просвета, да го издигнат културно, национално. Во тој поглед македонските трговци и занаетчии ќе одиграат голема улога. Тие ќе настојуваат да се отвораат во македонските градови школи на македонски јазик, ќе ги помагаат нашите учители; ќе пренесуваат потребни школски и други текстови; тие ќе се зафатат со работата околу организирањето на печатници во Солун и Ваташа; трговците и занаетчиите ќе станат економска подлога на македонската преродба. Без нивната помош не може да се замисли работата на големите копаничарски мајстори, што во првите неколку децении од XIX век дадоа дела од трајна уметничка вредност, ниту пак работите на нашите зографи.

Опирајќи се на помошта од младата македонска буржоазија и нашите први книжевни работници можеа да го преземат своето дело на книжевната обнова кај македонскиот народ. Разгледувајќи ги списоците на претплатниците на делата на Крчовски, Пејчиновиќ, изданијата на солунската печатница, веднаш ќе се види дека најголемиот дел претплатници биле македонските трговци и македонските занаетчии. Тие ги помагале и ги терале нашите книжевници да ги печатат своите дела, како што ни сведочи Пејчиновиќ во предговорот на своето Утјешение. Од насловните листови, потоа, ги гледаме македонските „иждивители" како финансиери на книжевните дела. Тие се ставаат на расположение сами да ги растураат делата на нашите книжевници, како пак ни сведочи Пејчиновиќ на реченото место. При помошта од страна на македонската буржоазија ќе можат нашите први книжевни луѓе, нашите први учители да ја започнат борбата за македонска просвета, за македонска култура, за македонска црква — а против туѓински, грчки школи, против грчка култура, против грчка црква. Борбата што ќе ја водат нашите книжевни работници, нашите просветни работници против грчката, фанариотската политика и против еден дел од македонската, чорбаџиската, однародената чаршија — тешко може да се замисли без поткрепата на прогресивниот македонски занаетчиско-трговски сталеж. Од борбата против фанариотите и чорбаџиите македонскиот

народ ќе излезе како победител, но во таа борба највидните македонски борци ќе поднесат тешки искушенија. (Пејчиновиќ, Теодосија Синаитски, Џинот, Жинзифов, Прличе и др.), а некои ќе ги дадат и своите животи (браќата Димитрија и Константин Миладиновци).

Ете во ваквата економска, политичка и културна положба во Македонија ќе започне со својата книжевно-просветна работа првата генерација во новата македонска книжевност: Јоаким Крчовски, Кирил Пејчиновиќ, Теодосија Синаитски и некои други.

## ЈОАКИМ КРЧОВСКИ ПРОСВЕТИТЕЛ И КНИЖЕВНИК

За првиот книжевник во новата македонска книжевност Јоаким даскал Крчовски, за жалење, имаме сосема малку податоци, при се што за него доста е пишано во науката. Најважни и единствено сигурни податоци за него ни даваат неговите пет дела, од кои некои доживеале по повеќе изданија. Биографски податоци за него даваат неговите дела и, главно, несигурните, народни преданија, народната традиција.

Од материјалот што ни стои на расположение не узнаваме кога е роден првиот македонски книжевник од XIX век, каде и кога умрел. Меѓу овие две крајно гранични и неутврдени дати, животот на Крчовски овдека ни е познат понешто малку. Во науката се претполага дека Крчовски е роден некаде околу средината на XVIII век. До колку се однесува до неговото родно место, тоа се бара, главно, во врска со неговото презиме Крчовски. Во постарите студии за Крчовски, врз основа на презимето и народната традиција, Јоаким се врзуваше со Кичево, конкретно со селото Осломеи, на десетина километри северозападно од Кичево. Крчовски се нарекол, велеше старата наука, по турскиот облик на градот Кичево — Крчово — Крчовски. Според тоа народно предание, Пејчиновиќ како да им зборувал на некои свои познати дека учел во манастирот Јован Бигорски „при некој си Иво од с. Осломеи (Кичевско), кој после станал јеромонах Јоаким и ја напишал книгата Различна поучителна наставленија...” На ова народно предание се надоврзува друго едно, кратовско предание. Спрема ова предание, татко му на Јоакима бил од Кичево и се преселил во Самоков, оттаму во Паланка, па во Кратово. Во Кратово Јоаким учителствувал долго време, откако претходно изучил школа во Цариград. Во Кратово Крчовски ги напишал своите дела. Бил познат како проповедник и проповедал заедно со сво-

ите синови по разни цркви и параклиси од Штип до Кустендил. На едно патување, околу 1820 год., Јоаким Крчовски умрел. Трето едно народно предание, паланечко, зборува дека Јоаким бил роден „од кратовските села”. Дошол во Паланка, каде се одомаќил и живеел до својата смрт. Известувачот на ова предание, проф. Ј. Иванов, 1931 год., соопштува дека во семејството на Крчовски, кај неговите внуци, постоела една сингелија, свештеничка диплома, од која се гледа дека паланечкиот Јоаким во 1787 год. бил назначен за свештеник. Ова предание знае дека Јоаким бил женет и имал три сина... По смртта на жена си Достана, според преданието, Јоаким се покалуѓерува, околу 1817 год. Ова предание не знае кога умрел Јоаким, но знае за големата почит што ја укажувало месното население на гробот на Јоакима даскала. Постои и едно самоковско предание, коешто нашиот книжевник го знае под името Јоаким Крчо-

Од погоре изложеното се гледа со какви несигурни податоци се оперираше при давањето биографијата на Крчовски. Додека не добиеме некои сигурни, писмени, архивски податоци, ние сме принудени да ги користиме и ваквите, несигурни податоци од народната традиција. За родното место на Крчовски имаме и ние една хипотеза, што ќе ја изложиме подолу. Додека вака стојат работите со народната традиција, конкретни податоци за себе ни дава самиот Јоаким во своите дела, главно, на нивните насловни страни.

Во текот од пет години, од 1814—1819 год., Крчовски ќе напечати пет дела, сите пет на жив, народен говор. Со тие дела Крчовски го држи првото место во првиот период од новата македонска книжевност.

Делата на Крчовски ни зборуваат дека тој, како и Кирил Пејчиновиќ, и' припаѓа на првата книжевна генерација во новата македонска книжевност. Како и Пејчиновиќ, од кого е, како што изгледа, нешто постар, и Крчовски е чедо на манастирската школа, ученик и следбеник на старата, средновековната книжевна традиција, која целиот живот го гледаше низ призмата на црквата и религијата. Тенденцијата на Крчовски — спроведувана во целокупното негово дело — беше: да го поправи својот народ, да му помогне, спрема неговото мислење, како ќе проживее живот достоен на правоверен христијанин да го дочека крајот на животот спокојно и со уверение дека исправно живеел и работел. За да ја оствари таа тенденција, Крчовски ќе се послужи со познатата лектира од црковно-набожната книжевност, богата во бројни преписи и печатени книги. За да ги направи своите

дела што поблиски, поразбирливи за читателот (и слушателот), Крчовски старата материја ќе ја оживи, ќе ја освежи со народниот јазик. Неговите дела ќе станат наполно пристапни за најобичниот читател, кој не го знаел „светиот", црковнословенски јазик. И благодарејќи на тој јазик, делата на Крчовски можеа да доживеат по повеќе од пет-шест изданија. Заправо тој елемент, народниот јазик во книжевноста, и игра најважна улога во делото на Крчовски. Една од главните вредности во делото на Крчовски е применета, воведувањето на „простиот", народен говор во книжевноста. По случајот со Четворојазичникот на влашкиот, москополскиот Даскал Данил, кој првпат го печати македонскиот збор, делата на Крчовски на една широка основа, со една друга тенденција, го издигаат народниот јазик на степен на еден книжевен јазик. Со делата на Крчовски — и делата на Пејчиновиќа — се создава новиот македонски книжевен јазик. За изучувањето историјата на македонскиот книжевен јазик и за изучувањето на македонската дијалектологија, делата на Крчовски се, како што рече професор А. М. Селишчев (1), извори од првоазредна важност. Од анализата на Селишчев и од анализата што сме ја направиле ние, се гледа дека јазикот во делата на Крчовски е оној североисточен македонски дијалект со кој се зборува и денеска јужно од Кратово. Покрај оваа основа, во книгите на Крчовски се наоѓаат и такви јазични елементи што се земени од други македонски говори, од црковнословенскиот, српскиот и бугарскиот јазик — зависно од лектирата на Крчовски и од делата со кои се користел при изработката на своите списи. Покрај тоа, во неговиот јазик се наоѓаат и бројни турски елементи, во помала мерка отколку кај Пејчиновиќа, но сепак знатно. Јазикот на петвековниот господар, по разни патишта, преку администрацијата, судството, полицијата, преку културните упливи, влегуваше во македонските говори. Турскиот елемент претставуваше дел од македонските говори и Крчовски мораше да го даде и тој елемент во своите дела.

Како што се истакна погоре, најверодостојни податоци за Крчовски ни остави самиот тој во своите дела. Јазикот на неговите дела зборува јасно дека имаме работа со еден човек од источномакедонските области. Појвата на неговите книги зборува за големите промени што настанале во Македонија во првите децении од XIX век. Тие дела ни говорат дека во македонското општество беше се формирал еден силен економски фактор, којшто сакаше и можеше да ја

помага македонската просвета, македонската култура. Тој фактор беше градскиот елемент по македонските градови. Образуван од македонските селани, избегнати од селата поради анархијата што владееше во турската држава, македонскиот градски елемент, раководен од занаетчиите и трговците, ја изменува скоро наполно физиономијата на македонските градови во почетокот на XIX век. Економски силна, со разгранети трговски врски внатре во турската држава и главните трговски центри во Австрија, Германија, Италија, Франција, Русија — македонската буржоазија на своите патувања ќе го води расцутот на книжевноста, на просветеноста кај најблиските браќа кај Србите, Хрватите, кај Русите и ќе гледа да ги пренесе и на наш терен придобивките од векот на просветноста и од XIX век. Станувајќи, како што се рече понапред, економска подлога на македонската преродба, македонскиот занаетчиско-трговски сталеж во свои раце ќе го земе просветното и книжевното издигање кај нас. Дека тоа било така, покрај низа други факти, ни говорат и делата на нашите книжевници Крчовски, Пејчиновиќ и др.

Делата на Крчовски излегоа на бел ден, беа печатени благодарејќи на прво место на македонските трговци и занаетчии. Од списокот на претплатниците тоа јасно се гледа. Покрај некое црковно лице и некој мајстор од по селата, останатите претплатници се познати трговци и занаетчии од македонските градови. Улогата на трговскиот сталеж во унапредувањето на нашата книжевност, покрај од списокот на претплатниците, се гледа и од насловните листови на делата од Крчовски. Така насловните листови ни говорат дека „господарите и купците“ Димитрија Филипович, жител и купец кратовски, „родум из Егридере“ — Криворечка Паланка и Димитрија Јованович-Зазура од Сечишта се грижат, делата на Крчовски да се печатат (Повест. . . , Митарства, Чудеса. . .). Овие двајца „настојатели” и инаку го помагале културното издигање кај нас на разни начини. До 1941 г. во Црковниот музеј во Скопје беше зачувана една бакарна плоча (големина 0.32 см x 0,23 см) со попрсјето на Гаврило Лесновски. Плочата била резана во бакар во 1812 година, кога ја „начертал” „молерот” Димитрија папа Георгиевич. Околу оваа плоча се занимавал и споменатиот Димитрија Филипович од Сечишта. Од записот под попрсјето се гледа дека „образот” бил напечатен „најстојанијем Димитрија Филиповича от Кратова” (2). Со помагањето делата на Крчовски (Повест) се занимавал и Кир хаџи Пецо

од Штип и кир хаџи Станко од Кратово. Последното дело на Крчовски ќе излезе на видело „најстојанијем почтенороднаго господара Неши Марковича от Кратова". Сите овие господари" и „купци" книжевноста ќе ја помагаат „за душевно их спасение", всушност тие тоа ќе го вршат со свест за неоходноста од помагањето книжевноста на народен јазик. Улогата на овој слој луѓе беше наполно прогресивна. И кај нас историски се одигра оние настани, што се одиграа порано кај Србите, кај Грците и некако во исто време кај Бугарите, т. е. буржоазијата во свои раце го зеде издигањето на народната просвета, помагањето на книжевноста на народен јазик. Овие трговци имаа врски со европските центри, каде што постоеја можности за печатење книги. Таков еден погоден центар беше Будим. Народната наша песна го познава Будим и Будимската девојка од порано. Нашите трговци во Будим ќе имаат свои трговски кантории, преку кои ќе вршат силни трговски работи. Во годините за кои зборуваме Будим (и Пешта) е силен економски и културен центар, универзитетски град веќе од 1777. Со измешано население: немско, маџарско, српско, македонско, румунско — Будим ќе стане еден од многу важните градови во кои ќе почне преродбата и кај Јужните и кај Западните Словени. Значењето на Будим — за книжевноста — нарочно ќе стане големо откако универзитетската печатница ќе се снабди и со потребен кирилски материјал (по 1796). „Лондон на Маџарско", како што го нарече Будим Солариќ во својот Земјопис, за Јужните Словени ќе стане за неколку децении најважно место во кое ќе се печатат словенски книги. Најголем дел од српските книги при крајот на XVIII и почетокот на XIX век ќе се печатат во Будим. Бугарските книжевници своите дела ќе ги печатат во почетокот скоро исклучиво во Будим, а подоцна до средината на XIX век многу често таму. Нашите писатели Крчовски и Пејчиновиќ исто така своите дела ќе ги печатат во Будим, Пејчиновиќ Огледало, а Крчовски сите свои пет дела. Дадени во релативно добра техничка опрема, изданијата на будимската универзитетска книгопечатња беа омилени кај сите Јужни Словени. Изданијата на македонските писатели денеска претставуваат библиографска реткост. Нашиот универзитет ги има сите изданија на Пејчиновиќа и Крчовски, некои книги и во по неколку примероци.

Како што веќе беше речено погоре, делата на Крчовски ни даваат извесни податоци, покрај за времето и приликите

во првите децении од XIX век во Македонија, и за самиот писател.

Од првото негово дело: Слово исказаное заради умирание, (В Будиме Граде, Писмени крал. Всеучилишта Унгарскаго, 1814 год.) — не можеме да извлечеме никаков конкретен податок за Крчовски. Своето дело Крчовски го пушти во свет анонимно, без своето име. Со тоа дело се правеше прв обид кај македонската читачка публика да се даде книга на народен јазик, противно од дотогашниот навик сето напечатено да е на црковнословенски, односно на грчки јазик. Тој факт веројатно му диктираше на Крчовски претпазливост, и тој делото го пушти анонимно.

Првото дело во новата македонска книжевност е една мала книшка од 30 страни, мала осмина. Таа содржи две проповеди. Првата проповед и' го дала својот наслов на целата книшка, а втората е Слово заради свјатое исповедание на сички христијани, на мужи и на жени. Обете проповеди се обични практични текстови употребувани од свештениците за придобивање и „воспитување" на верните. Иако на книгата нема забележано кој е нејзин автор, врз основа на јазикот се заклучува дека тоа е дело на Јоакима Крчевски.

Неколку нови податоци за Крчовски дознаваме од второто негово дело: Повест ради страшнаго и втораго пришествија Христова, Будим 1814 год. — Како и првото дело, и ова дело на Крчовски, на 46 страни мала осмина, содржи две беседи. Првата со наслов испишан како наслов на целата книга, и втората беседа: Слово второе свјатаго пророка Данаила. Тенденцијата на обете беседи: на верните да им се прикаже значењето на исповедта и да се оцрта како ќе изгледа второто доаѓање на Христа. Додека во првото дело Крчовски беше средновековски скромен во давање податоци за себе и за својата работа, во второто свое дело тој ќе ни ги каже изворите со кои се служел при изработката на ова свое дело („собранија от различних свјатих писанијах"), ќе зборува за јазикот, за тенденцијата, т. е. за кого делото го печати („ползованија ради простејших человеков и некнижних"). Тој, гледаме, од последната изјава, своето дело им го наменил на „некнижните" свои верници, а не на оние што го знаеле црковнословескиот јазик, што го знаеле грчкиот и други јазици. За него е важно неговото дело да го читаат и разберат „препростејшите" негови сонародници, коишто благодарејќи на таквото разбирање на Крчовски,

можеа книгата на народен јазик да ја читаат и да ја разберат. Откако тоа го вели во насловот на книгата, Крчовски, за првпат, ни се претставува како автор со овие зборови: книгата е „списана от хаџи Јоакима даскала". Тој податок ни зборува: дека Крчовски, во моментот кога ја печател книгата, 1814 година, бил хаџија и даскал, учител, познат само со таа ознака, а без презиме. Карактерот на ова дело на Крчовски, како и содржината на првото негово дело, ни го прикажуваат хаџи Јоакима како старовремски „даскал", како учител од една категорија народни просветители, што го просветуваа народот со катихизисите, молитвениците, со набожно-црковната литература. Прогресивното во оваа работа на Крчовски и неговите собраќа беше во тоа што тие нашиот човек елементарно гоописменуваа и што во школата и во книжевноста го воведуваа и народниот јазик, разбирлив за секој Македонец. — За учителската работа на Крчовски немаме некакви сигурни податоци. Дека бил учител „од стариот ков", тоа зборува и самиот назив „даскал". Од вестите што ги дава кратовското народно предание се гледа дека Крчовски во Кратово завел заедничко учење на машки и женски деца. Дали тоа го научил во Цариград, каде што самиот Крчовски ги свршил школите, како што вели ова народно предание, или е тоа негова иницијатива, не можам да речам. Кратовското народно предание вели дека Крчовски ја вовел таа пракса во школите заедно да учат и машките и женските деца, и дека таа пракса останала во сила и по смртта на Крчовски. — Друг еден податок што ни го остава Крчовски за себе е веста дека тој бил „хаџија". Познат е патот по кој таа титула можеше да се добие: во одредено време на годината да се походат светите места за христијанскиот свет: Јерусалим, Витлеем и околиите. Крчовски патувајќи на исток, покрај задобивањето на тутулата „хаџија" имал прилика да види свет, да види евентуално разни старини, книги, ракописи. Кога патувал во Јерусалим, и по кој пат, не ни е познато. — Ова дело на Крчовски — кое содржи доста апокрифни елементи — било многу популарно кај нашиот народ. За тоа зборува уште едно издание и неколку преписи од него.

Од печатењето на ова дело до печатењето на третото негово дело С и ј а к н и г а г л а г о л е м а а м и т а р с т в а, Будим 1817 г. новата македонска книжевност имаше можност да се обогати со еден нов писател, со едно ново дело: со Кирила Пејчиновиќа и неговото Огледало, Будим 1816 година.

Огледало на Пејчиновиќа значеше еден нов, голем чекор во развитокот на новата македонска книжевност. Со своето дело, печатено на истото место каде што и Крчовски ги напечати своите дела, — Пејчиновиќ можеше да му импонира на Крчовски. По својата големина, содржина, техничка опрема, кожна подврска, делото на Пејчиновиќа во однос на книжичињата на Крчовски, можеше да дејствува импресивно. И Крчовски ќе падне под упливот на Пејчиновиќа, вршејќи подоцна и тој со своето последно дело во содржаен поглед уплив на Пејчиновиќа. Упливот што ќе го претрпи Крчовски е во следното: давајќи го своето трето дело, за кое сега се зборува, Крчовски ќе даде скоро еднаков наслов каков што има Кириловото дело: Сија книга глаголемаа Митарства — спрема Пејчиновиќевото Книга сија зовомаја Огледало. Учениот даскал Крчовски народниот збор на Пејчиновиќа: зовомаја ќе го замени со црковнословенскиот збор: глаголемаа, давајќи и во насловот на оваа книга знак за својата ученост. И инаку неговиот јазик во однос на Кириловиот јазик преставува тенденција за извесна „ученост",ако така ја означиме честата употреба на црковнословенски зборови. Учeноста на Крчовски народниот збор на Пејчиновиќа: зовомаја ке го на зборовите. Додека Пејчиновиќ редот на зборовите не го дава правилно, чинејќи една непотребна инверзија, Крчовски го дава правилниот ред на зборовите: Сија книга — место Книга сија. Упливот на Пејчиновиќа и понатаму ќе се сети на насловниот лист од Јоакимовото дело. Во своето Огледало Пејчиновиќ, кон свотео презиме дава и блиска одредба за родното место: Кирил Тетоец Пејчиновиќ. Угледувајќи се на него, нашиот хаџи Јоаким ќе ја испушти овој пат титулата хаџија, но ќе даде други два податка: дека станал калуѓер и од каде е родум. Во насловот на третото свое дело Јоаким ќе ни каже дека Митарствата се преведени „трудом благоговејнаго в монасех пречестнејшего Г. Јоакима даскала Крчовскаго". Од овој податок дознаваме дека Крчовски, во 1817 год., е монах, т. е. тој е калуѓер и што е поважно го дознаваме неговото презиме: Крчовски, по кое ќе стане познат во нашата книжевна историја.

Овдека се враќам на прашањето по кое Крчово нашиот писател се вика Крчовски. Проф. Селишчев во спомнатата расправа го отфрла мислењето на старата наука, спрема кое нашиот писател го носи презимето од турскиот облик на западномакедонскиот град Кичево. Врз основа на едно само-

ковско народно предание, кое знае дека нашиот писател во обичниот живот се презивал Крчо, Селишчев мисли дека обликот Крчовски не мора да произлегуга од името Крчово. Кон ова мислење, и оние порано приведени, врз основа на јазикот на Крчовски, неговиот роден крај, неговото родно место можеби можело да се најде блиску до областа каде тој работел целиот свој век. Ако Крчовски во своите дела го дал јазикот на својот роден крај, тогаш тој, врз основа на јазичните карактеристики, никако не би можел да е од западна Македонија. Барајќи материјали за Крчовски во Кичево, Осломеи, манастирот св. Пречиста и св. Јован Бигорски, можев да констатирам дека во неговото „родно" место постои, кај неговите наводни потомци, некаква избледена традиција за некаков калуѓер, којшто пред стотина години излегол од нивниот род (денеска Гиновци во село Осломеи), отишол во манастирот Пречиста и станал — владика. Ништо за неговата книжевна работа не се знае, ниту пак има во селото каков писмен документ. Барајќи одговор на прашањето откаде доаѓа презимето на првиот македонски книжевник, во една дискусија со неколцина другари, пред неколку години, другарот Ј. Николиќ, којшто се занимава со изучувањето на старата топономастика на Македонија им обрна внимание на селото Крчово, во Демирхисарско, петнаестина километри североисточно од Демир-Хисар. Селото Крчово имало 300 куќи македонски (3), се интересирало за книжевност, претплатувајќи се на разни книги (4). Во него работел Гоце Делчев (5). По тоа село вероіатно се викал македонскиот војвода Илија Крчовалија (6). Можеби од ова село излегол нашиот писател и можеби неговото презиме од таму и доаѓа. Јазикот и релативната близина до областа во која работел Крчовски, можеби тоа го докажуваат. Го напоменувам уште ова. Денеска во Берово има семејство со презиме Крчовски, од селско потекло.

Третото дело на Крчовски, што ни даде повод за олкава дискусија, е поголема книга од претходните две, вкупно има 62 страни мала осмина, со содржина чисто набожно-морализаторска земена од житието на Василија Нови. Под зборот М и т а р с т в а се разбираат такви станици — царинарници, митници (мито), што треба да се минат па да се дојде до идеалот на правоверните, до рајот. За да се дојде до рајот, треба секоја душа да мине 20 митници; и она што се доживува во митниците, полно со апокрифни елементи, го прикажува писателот со своето дело, со тенденција да поу-

чува и морализира. Апокрифните елементи во Митарствата предизвикуваа голем интерес кај читателите. Тоа се гледа од честото препечатување и препишување на делото.

Четвртото дело на Јоакима Крчовски се Чудеса пресвјатија Богородици, Будим 1817 год. На насловниот лист не се поменува авторот, но на стр. (3) се вели дека преводот е направен „трудом же Јоакима в монасех многогрешнаго". Јазикот на книгата, издавачите на делото, се исти како и во другите дела на Крчевски, та врз основа на тие факти и ова дело се земе како дело на Крчовски. Делото било многу популарно, доживеало 4 изданија и повеќе преписи. Тенденцијата на делото: да се прослави моќта на Богородица.

Последното дело на Крчовски е истовремено и најкрупното негово дело, и најголемото дело од првиот период на новата македонска книжевност. Под наслов: Различна поучителна наставленија сочинаја јеромонахом Јоакимом хаџи, Будим, 1819 година, на 310 страни голема осмина, Крчовски дава еден голем зборник со различна, главно набожно-морализаторска содржина. Од податоците што ги дава за себе се гледа дека од монах во 1817 г. тој е унапреден во чин на јеромонах. Паѓа во очи и необичната употреба на зоборот хаџи, по името, место да е пред името, како што е обичај. Зборникот од поучителни наставленија нашиот Крчовски го изработил, го „сочинил" компилаторски, користејќи се со разни црковно-набожни текстови. Во зборникот на Крчовски имаме партии земени од Евангелието, од Стариот Завет, од разни црковни отци како што се Јован Златоуст, Василиј Велики и др. Обработувајќи поедини мисли извлекувани од споменатите писатели, Крчовски во стариот облик на прашања — одговори, имаше можност да ги истакне оние моменти, оние мисли со кои и тој се согласувал, што биле актуелни и кои требаше позитивно да дејствуваат на верните. На тој начин, актуализирајќи ги мислите речени за други прилики и времиња, Крчовски ни остава драгоцени податоци што ни ја прикажуваат положбата на нашето општество во првите децении од XIX век.

До колку се однесува до карактерот, вредноста, односно оригиналноста на делата на Јоакима Крчовски, треба да се забележи дека тој сосем коректно ги изнесува изворите на своите дела. Тоа Крчовски го кажува во насловите на книгите или во самиот контекст. Така за второто дело рече дека е тоа „собранија от различних свјатих писанијах" и

РАЗЛИЧНА

ПОУЧИТЕЛНА НАСТАВЛЕНІЯ

СОЧИНЕННАЯ ІЕРОМОНАХОМЪ

ІѠАКІМОМЪ ХАЏИ

НАСТОЯНІЕМЪ ЖЕ

ПОЧТЕНОРОДНАГѠ ГОСПОДАРА

НЕШЫ МАРКОВИЧА

РОДОМЪ Ѿ КРАТОВА.



---

ВЪ БУДИНѢ ГРАДѢ,

Печатано при Кралевскомъ Універсітетѣ писмены Славено-Сербскія печатни. 1819.

Насловна страна од делото на Јоаким Крчовски: „Различна поучителна наставленија“

дека неговата работа се сведува само на преведување; за третото свое дело Крчовски исто така вели дека „преведе се трудом... Јоакима даскала Крчовскаго“; неговите Чудеса пресвјатија Богородици се „преведени от книга Амартолон

сотириа", т. е. од познатиот грчки зборник на Богородичини чуда. За главното свое дело Јоаким рече дека тој го „сочинил"; погоре видовме како го „сочинил". Од сето реченото се гледа дека имаме работа со еден обичен преводач, дека неговата оригиналност одвај ако може да се насре овде-онде во неговото главно дело. Видовме дека и тоа дело не претставува нешто нарочно оригинално.

Земајќи ја предвид неговата основна тенденција, со која ги издаваше своите дела „ради пользи и поученија и спасенија рода християнского", тогаш ќе ни биде разбирлив карактерот на неговите дела. Неговите дела ја продолжуваат средновековната книжевна традиција: поучување, морализирање, гледање на целокупниот живот, на сите негови манифестации низ призмата на еден црковен човек, затемнета со чад од свеќи и темјан. Целиот живот на Јоаким ќе укажува како треба да се живее, за да се дочека спокоен крај.

Давајќи ја таквата литература на нашиот читател од првите години на минатиот век, Крчовски не можеше да не се обсрне на секидневниот живот на својата паства. Гледајќи го тој живот, Крчовски констатираше дека во него има доста недостатоци. И тој со своите дела сакаше да ги отклони тие слабости на своето општество. Тој ќе ги критикува неправилностите, отстапувањата од вистинската вера, ќе укажува како треба да се живее, за да се дочека спокоен крај. Повторувајќи ги нападите речени од неговите обрасци во друго едно време и прилики, Крчовски сигурно дека даваше такви забелешки и примери, што можеа да се применат и на нашите прилики, зашто ако тоа не беше случај, неговите дела не ќе ја постигнеа својата цел. Примајќи ги на тој начин нападите и критиките на неговите обрасци како свои и повторувајќи ги на нашиот терен, Крчовски ни остави низа драгоцени податоци, кои ни ја прикажуваат положбата на нашето општество во периодот што сега се разгледува. Споредувајќи ги критиките на Крчовски со оние на Пејчиновиќа, можат да се констатираат знатни поклопувања. Тие доаѓаат секако и од угледувањето на Крчовски спрема Пејчиновиќа, но тие претставуваат и една реалност, тие се одраз и на вистинската положба од тоа време. — Од забелешките што ги прави Крчовски, применувајќи ги мислите од своите обрасци на нашите прилики, Јоаким даскалот ни се претставува како еден навистина прогресивен човек, како просветител што сака да го издигне нашиот народ, да го просвети, да го ослободи од неговите мани и слабости. Во своето главно дело Различна поучителна наставленија Крчовски ќе

изрече такви мисли, што можат да му служат на чест. На еден рационалистички начин Крчовски ќе ги изнесува маните на општеството и, истовремено, ќе го покаже патот по кој треба да се врви. При тоа тој ќе апелира за просветувањето на народот, за почитувањето и сакањето на книгата, за ценењето на учителите и науката, за отфрлање суеверијата, маѓиите и сл. заблуди.

Сакајќи да ги поправи своите верници, Крчовски во почетокот на своите Поучителни наставленија ќе им збори на читателите за непознавањето на верските прописи од страна на населението. Откако со таа констатација ќе ни остави еден верен документ за слабото познавање на верските прописи од страна на македонскиот човек од почетокот на XIX век, Крчовски ќе даде детаљни анализи на застранувањата кај народот. Така и кај Крчовски се повторува, четири години порано реченото од Пејчиновиќа, дека народот не знаел правилно да празнува, дека не празнувал во недела и дека кога празнувал, тоа не го правел како што препорачувала црквата, туку празнувал на свој начин ,,како еретици сос игри и сос песни ѓаволски" — со народните, главно љубовните песни и народните ора. Против "ѓаволските" игри и песни Крчовски ќе збори на неколку места во делата што ќе ги издаде. Нападот на народната песна и на народното оро не е нешто специфично за Крчовски. Општо е познато дека црквата заземала опозиционен став спрема народните разоноди, нарочно католичката црква. Кај нашите народи во Босна, Хрватска, ктоличката црква ќе води преку своите пропагатори-писатели организирана акција за сузбивањето на народните песни. Ќе се анатемисуваат песните за Марка од Прилеп, ќе се напаѓаат песните во кои ќе се искажуваат љубовните маки и љубовните копнежи; место тие песни црквата, имитирајќи го тонот на народната песна, ќе пропагира такви песни во кои ќе се пее за Христа, за Богородица и за војската од светци и маченици. Одглас од таквата борба во нашите западни краишта ќе се јави и во Македонија, и не само кај Крчовски и Пејчиновиќа... Зборејќи за постот, Крчовски констатира дека нашите луѓе постеле од јадење, "но се опиваат и други секакви зли работи чинат". На неколку места Крчовски се согласува со мислите на своите обрасци и ги потврдува, зборувајќи против пијанството ,,секој да се чува од проклетото пијанство, тоа е от сите грехови поголем грех, сите пијаници се врзани и заузданi со узди ѓаволски". Како и Пејчиновиќ, и нашиот Крчовски е против лошите навици да се верува во маѓии, во

стари гнасни баби-вражалици; и тој станува против обичајот на сечење курбан. Станува нашиот писател против човечката лакомост, што е голема несреќа за секој човек. Како некој пустиник што залутал меѓу "грешниот" свет, нашиот Крчовски ги напаѓа лакомите луѓе и ги застрашува со последниот суд. — Во едно свое поучно наставление Крчовски го напаѓа народното верување во судбината. "Ти кажеш ште ми биде како ми е писано, а това не е дошло од закон ами от мрза, от немерене; ако речеш така ми е писано ти ште речеш и суд нема, ни вера, ни добро да се чини, ни зло, се нафиле, залудо сторуваме и мучиме се, нема похвала, ни укорение, ни срам, нема закон, нема судиште да ни судат..." Против таквото фаталистично гледање на светот Јоаким станува енергично и тврди дека има суд, има вера, и дека човекот е одговорен за своите постапки. — Напаѓајќи ги маните на верните, Крчовски не пропушта прилика да не ги искритикува и свештениците. Не така грубо како Пејчиновиќ, но сепак доста остро. Нарочно ги напаѓа, ако тие го кочат просветното издигање на народот: "и сега многу такви человеци нахождат се у нашите цркви, што ни сами учат, ни па викат другого да поучава, ами оште возбрануват". — Остро се расправа Крчовски и со чорбаџиите: "Богати што сте, разумејте и чујте, не е ваше богатството, ами е на сиромасите оно; слушајте вие богати чорбаџии ако не милуете сиромаси со се сердце, ште да погинете како злодеи и харамии" — и продолжува со своите совети: „ние мислиме да сме совршени христијани, а тие бедни сиромаси не ги гледаме: ни мисли некој за них; пуни имат кеси пари, пуни ковчези дрехи: и кошули по 20 и по 30, а бедни сиромаси ни по една". Тоа, вели Јоаким, не е христијански и тоа доаѓа од човечката лакомост и поради народната непросветеност.

Заради тоа Крчовски апелира на повеќе места во полза на народното просветување, тврдејќи „дека се неучени пастири, тамо вуците слободно влазат и издавуват овците". Потребно е просветувањето, вели Крчовски, и ги напаѓа оние што го пречат просветувањето: "Некои безумно думајат, кои знајат книга ште да ги мучи Бог, а кои не знајат книга не ште да се мучат". Огорчен на ваквото подмолно саботирање на просветата, Крчовски им извикува на читателите, оти се лажат оние што веруваат дека нема казна, дека нема одговорност за оние што не знаат книга. Напротив, тие ќе одговараат дека биле мрзливи да ја учат книгата "зашто от своја волја не радил да се научи". Ги напаѓа Крчовски тие мрзливци што не сакаат да се просветат,

а имале можности тоа да го сторат. Учите, советува Крчовски, книгата нека ви е постојано во рацете, дека спасот лежи во учењето, во просветата. "Ви се молим мои братја — вели Јоаким Крчовски — секогаш да се поучавате сос книги" и додава како треба да се чита: "ама да читаме без мрза". Корѝста од читањето е голема: "това (читањето) храни душата, това украшува, това е живот на душата, и кој чита книги може да му се дигне умо". Одушевен од науката, како и неговиот образец спрема кого и Крчовски ги вели овие зборови, нашиот просветител вака ја велича науката: "Учение ест миро и крин људем. Како ние чловеци сос носо миришеме некоја сладка миризма, и ум и душа имат и они иштат да миришат... — наука". Науката ја шират учителите и тие се „солта" на општеството. Значењето и улогата на учителите во унапредувањето и издигањето на просветата и науката се големи, и вака тоа го кажува Крчовски: „Какво солта држи месото и не дава му да зафашта црв, така и даскали учителское слово... аколи учителите бидат безсолни ќе са стегнати и учени, со што ште да осолјат, сиреч да научат човеците..."

Со ваквите мисли, научени кај своите високи обрасци, а применети на нашата стварност, Крчовски го зазема првото место — заедно со Пејчиновиќа — во првиот период на новата македонска книжевност.

Иако чедо на манастирската школа и воспитаник на средновековната црковно-набожна книжевност, со својата учителска работа, со својата пистелска дејност, со пропагирањето на народниот јазик за книжевен јазик — со сето ова Јоаким Крчовски со право го зазема највидното место во првиот период на новата македонска книжевност, во културната историја на македонскиот народ.

## КИРИЛ ТЕТОЕЦ ПЕЈЧИНОВИК

Воспитаник на црквата — сам калугер — пишувајќи ги своите дела, Пејчиновиќ, како и Ј. Крчовски, прави еден премин од средновековната наша книжевност кон новиот начин на пишување. Во неговите дела, покрај постојано потртуваната тенденција за чистењето на верата од разни заблуди и суеверја, се вовлекуваат и такви елементи со кои може тој да претставува и нешто како почеток на новата македонска книжевност. Пејчиновиќ пишува на народен говорен јазик и со тоа делото го прави разбирливо и блиско на македонскиот човек. Во тој поглед делото на Пејчиновиќа е израз на своето време. Покрај тоа, во делото на Пејчиновиќа имаме извесен број прогресивни елементи: апелирање за просветување на народот, осудување на назадноста во животот како кај селаните, така и нарочно кај поповите; во неговото дело секаваме извесен бунт против турскиот режим. Надвор од напишаните дела, Пејчиновиќ развива силна просветителска работа. Прибира стари книги и ракописи, основал школи, ја помага печатницата на Теодосија Синаитски и на тој начин го помага просветното издигање на ма-



КѴРІЛЛЪ ТЕТОЕЦЪ

ПЕНЧИНОВИЋЪ

Кирил Тетоец Пејчиновиќ
(1771 = 1845)

кедонскиот народ. Тоа се квалитети што на Пејчиновиќа му го обезбедуваат местото во македонската книжевна историја.

Кирил Пејчиновиќ е роден околу 1771 г. во тетовското с. Теарце. Целото негово школување ќе се сврши во манастирските школи, во св. Пречиста Кичевска, можеби во св. Јован Бигорски и во манастирот Хиландар на Св. Гора. Манастирските школи што ги свршил Пејчиновиќ можеа да му дадат елементарни познавања на писменоста и релативно добро познавања на теолошката литература и црковната организација. Ова нарочно можеше добро да го изучи во прочуениот светогорски манастир Хиландар. Од зачуваните записи се гледа дека Пејчиновиќ, заедно со татка си Пејчин и стрика си Далмант, откако го распродаваат својот имот во Теарце, се префрлаат во Хиландар. Таму се закалуѓеруваат сите тројца. Татко му Пејчин, како калуѓер наречен Пимен, и стрико му Далмант, остануваат во Хиландар каде што веројатно и го завршуваат својот живот, а нашиот иден писател, откако го зеде на себе името на големиот словенски просветител Кирил Солуњанин, се појавува, некаде во почетокот на XIX век, во Марковиот манастир, близу Скопје. Како игумен на Марковиот манастир Пејчиновиќ се споменува веќе во 1801 год. Можеби и порано дошол во Марков манастир, но за тоа немаме потврда. Во Марковиот манастир Пејчиновиќ работи на неговата обнова, дека, како што велат старите записи, задужбината на Марка од Прилепа била доста разрушена, ограбена. Откако ги обновува манастирските конаци и ја доведува во добра положба манастирската економија и материјално го осигурува манастирот, Пејчиновиќ се интересира и за манастирската библиотека. Собира стари книги и ракописи од запустените околни манастири. Искинатите ги лепи, подврзува, ги осигурува.

Гледајќи по старите книги и ракописи разни записи, правени во текот на вековите од разни запишувачи, и кај него се јавува желба и тој да им остави на идните генерации некаква трага за своето време. Продолжувајќи ги извесни записи правени од порано, и Пејчиновиќ започнува да бележи разни настани, да ни остава разни записи за своето време. Гледајќи ги напечатените книги, читајќи ги старите ракописи, кај Пејчиновиќа се развива желба и тој нешто да напише и да го напечати својот книжевен труд. Сеќавајќи при тоа недостиг од потребни прирачни богослужбени книги, тој донесува решение и да ги задоволи своите духовни потреби и да ги задоволи барањата на парохиското свештен-

ство за прирачна книга. Така настанува прочуената негова книга О г л е д а л о, печатена во Будим во 1816 год. Напечатеното О г л е д а л о пренесено од Будим со трговски каравани и префрлено од Скопје во Марков манастир, предизвикува негодување кај скопскиот фанариотски владика, којшто и така не го гледаше многу со добро око напорот што Пејчиновиќ го влагаше во работата на школата отворена во Марковиот манастир. Уште не стигна доволно да им се нарадува на своите книги, во кожа подврзани и со разбирлив јазик и писмо напечатени, а веќе мораше да се спрема да го напушти манастирот во кој проживеал околу дваесет години, активно работејќи на просветното издигање на околното население. Од зачуваните записи дознаваме дека Пејчиновиќ, пред да го напушти Марковиот манастир, оди во Хиландар, каде се советува со татка си и стрика си. Откако доби согласност од братијата хиландарска и од татка си и стрика си, Пејчиновиќ се враќа во Марковиот манастир и една ноќ, при крајот на 1817 или во почетокот на 1818 година, со неколку мазги натоварени со книги и други плачки, се префрла во родното место Теарце. Од Поменикот на манастирот Лешок се гледа каква акција презел Кирил за обновата на Лешочкиот манастир. (1). Добива согласност од тетовскиот паша, ги совладува извесни противници во Лешок и по другите села и Тетово, што биле противни да се обнови манастирот, собира доброволни прилози и го обновува манастирот. Во Поменикот Пејчиновиќ ни остава драгоцени податоци за состојбата на населението. Од честите воени и агински намети народот, како што вели Кирил, „во последно време хрисјаните, што беа у вилает Тетовски Долни Полог и Горни Полог с в е б е а м о ш н о голи..." Добар организатор, Кирил набргу го издига манастирот. Во него организира интензивен живот. Ја обновува црквата, подига конаци, отвора школа и прибира околу себе луѓе што ја сакаат просветата и книгата. Патува по блиската и подалечна околија, држејќи проповеди и подучувајќи го народот. На своите патувања Пејчиновиќ прибира од запустените манастири стари ракописи и книги и создава една убава библиотека. Школата манастирска живо работи. Пејчиновиќ учи и стари и млади, и пишува книги. На своите ученици им дава да препишуваат разни работи, и така ги припрема за самостојна книжевна и просветна работа. За време на игуманувањето во манастирот — некаде до првите години на четвртата деценија на XIX век — Пејчиновиќ напишува две дела: Ж и т и е т о н а к н е з а Л а з а р а и У т ј е-

шение грјешним. Откако си спреми и надгробна плоча, во 1835 година и со неа ги даде првите македонски стихови од поново време, стариот просветител Пејчиновиќ, ослободен од административно-раководните должности во манастирот, поживеа до 12/24 март 1845 година, на кој ден отиде „црвите да ги гости“, како самиот тој вели во својот епитафиј. Со смртта на Пејчиновиќ изумира и последниот претставник на првата книжевна генерација. Уште додека беше жив тој, можеше да ги сети и да ги види резултатите од напорите свои и на своите другари: нови, борбени, просветителски работници — Цинот, Миладиновци и др. што ја формираа втората книжевна генерација во Македонија.

Во почетокот, со неколку збора, се даде главната карактеристика на Пејчиновиќевото дело. Идните редови поделаљно ќе го разгледаат тоа дело. Книжевната работа на Пејчиновиќа се состои главно од следното: покрај знатен број записи, од кои некои претставуваат драгоцен материјал за познавањето на општествените прилики во скопскиот и тетовскиот крај во првите децении од XIX век, Пејчиновиќ напишал и неколку дела.

О г л е д а л о е, како што видовме и погоре, првата печатена работа на Пејчиновиќа. Со помошта од призренскиот поп Коста Стошиќ, Огледало на Пејчиновиќа било напечатено во Будим, во универзитетската печатница, во 1816 година. Набргу по печатењето и пренесувањето во Македонија делото на Пејчиновиќа станува многу популарно и него го има скоро секој свештеник во Македонија. Поради недостиг на печатени примероци — делото на Пејчиновиќа било во употреба во сите три дела на Македонија — веднаш се појавуваат и преписи на поедини партии од Огледалото. — Што е она што решаваше делото на Пејчиновиќа да стане толку популарна книга кај македонското население? Тоа е практичната цел на книгата и јазикот на кој е напишана книгата. Практичноста на Огледалото се огледува во следното: Делото на Кирила Пејчиновиќа е една релативно мала, прирачна книга: тоа е еден требник, неопходно потребна книга на секој парохиски свештеник за обавувањето на неговите религиозни обреди. Разбрана само така — како книга со практично-богослужбена содржина — книгата на Пејчиновиќа за нас денеска не би имала некаква вредност, ниту книжевна, ниту уметничка. Но она што книгата на Пејчиновиќа ја прави нарочно интересна и културно-историски важна е материјалот што излегува надвор од доменот на богослужбата, материјалот што ни

служи како сигурен и верен документ за општествениот и културниот живот на нашите луѓе од скопска околија, од Полозите, од скоро цела Македонија, во првите децении на XIX век. Делото на Пејчиновиќа содржи неколку молитви и за разни обреди потребни текстови. Најголем дел од книгата е една долга беседа, проповед, која зафаќа повеќе од половината на книгата. Додека молитвите се дадени на црковнословенски јазик, проповедта е напишана на македонски говорен јазик, на тетовскиот говор. Во оваа беседа, што е оригинална творба на Пејчиновиќа, нашиот писател го зема во претрес целокупниот живот на својата паства, го анализира, критикува и го покажува начинот како да се поправи тој живот. Во оваа беседа Пејчиновиќ се нафрла на суеверието, кое во народот беше широко распространето. Познат е обичајот за носење разни амајлии, што чуваат од урок, од разни болести. Верувањето во моќта на такви амајлии било распространето кај сите народи, разбирливо е, повеќе кај некултурните и непросветените маси. Против тие народи суеверја се бори и нашиот Пејчиновиќ, напаѓајќи ги остро и изворите на тие суеверја — среброљубивите попови и оци: „а ја гледам — им вели Пејчиновиќ на суеверните селани — у едни луди људи не земаат такво оружје — (молитва) токо никаква ствар или хамаилие на капа, на гуша или за от уроци, или за отнадвор се надеа . . . и поп ако ти речет да ти запишем хамајлија да не го верувàш, тој те лажет за пари: едни гледам и од оци писмо узеле-окаіание. Тој ли ке те чува; тој не може ни своата челад да дочува, токо кога им дојде смрта изумреа. Едни гледам ставиле на глава најмање лук, едни зеле от волка зуб, други срцето па го носат како светиња. И, сиромаше, што това неверствие во тебе, што това многубожие во тебе, што това безумие на старост; вук да можел да чува чоека свакиј во куќата по еден жив ќе хранеше . . .“ И во таков стил, непосредно, Пејчиновиќ ќе се бори против секакви други суеверја, против народни обичаи останати од паганските времиња, против курбанот. Овој обичај бил многу раширен кај нас. Се тврди во науката дека благодарејќи на Пејчиновиќевата критика, тој обичај е напуштен. Во духот на христијанскиот морал Пејчиновиќ ги советува своите соселани да бидат социјални, да ги помагаат своите сироти соседи, да не се себични. Тој остава податоци за навикот најубавото да им се дава на агите и беговите, за да се умилостиваат. Место на агите да им давате, вие најубавото од своите плодеви давајте го на сиромасите, на страдните. Не се карајте,

туку „да живуемо како браќа, еден за другого да се молимо, еден другого да жалимо, еден другому да поможемо, еден другому тежината да носимо“. Макар што со пројавена христијанска нота, Пејчиновиќ апелира на своите селани да се држат, да го сносат игото, и ни дава верни податоци за положбата на македонскиот народ, за односот негов спрема господарот Турчинот. Верата, во времето на Пејчиновиќа, беше главна опирка на поробеното население, таа ги зближуваше и во нејзиното правилно толкување Пејчиновиќ гледа спас на народот! „А зашто се мучимо на овој век — се возбудува Пејчиновиќ — зашто од други вери мучени биднуемо, зашто од калдрма долу слезуемо, зашто зелено не носимо, зашто од Турци помало збориме, зашто, каде не јахат и газат, трпимо, зашто?“ — Заради верата, одговара Пејчиновиќ, всушност заради народноста, заради правината, дека кај Пејчиновиќа, како и кај неговите современици поимот вера токму се поклопуваше со поимот националност, со поимот вистина. Воспитан во христијански дух, Пејчиновиќ спасот го гледа во трпењето и пасивната опозиција: на беговите и агите не им го давајте најубавиот дел од вашите плодови, туку на вашите собраќа, питачи и сиромаси! Приведениот цитат ни го прикажува Пејчиновиќа како човек кој јасно ги гледа нерпавдите што му се чинат на неговиот, христијанскиот народ. Само што тој не го има во себе оној бунт, онаа борбеност, што ќе се јави кај книжевните работници од втората книжевна генерација. — Во оваа беседа Пејчиновиќ ги осуди ненародните попови, ќе ги изобличи како „чревоугодници“. Тие се за него „глобари“, коишто „со Турци си земат хакот, ако му не платиш“. Тие, како што видовме, го поддржуваат суеверието; едни од нив повеќе се интересираат за свадби, лов, отколку за поука: „Нему — на попот, велат хрисјаните — кажи му со нас барабар да идет на свадби, на теферич, на хора, на лов, на сехер, на потера, на алишвериш да прекупи, да препродаде, а за поучение ни мие го прашаме, ни он сам ни кажуе . . .“ Знаејќи ја положбата Пејчиновиќ дава соодветни поуки како во дадениот момент да се постапи. Укажувајќи на уште низа негативни страни во животот на своите селани, Пејчиновиќ на рационалистички начин, да launched речеме, како Доситеј Обрадовиќ кај Србите, докажува дека е бесмислено укоренетото верување за неработење во среда, четврток, петок. Само во недела да не се работи, советува Пејчиновиќ. Во беседата на Пејчиновиќа овде-онде се истакнува значењето на просветата“. Треба да се „веруат

книги и книжевници што кажуват", вели на едно место Пејчиновиќ и додава дека своите поуки тој ги црпи од разни книги, а не ги измислил тој „у Теарце белки научил, или у Марков манастир у торбешите", како ќе му замерат можеби некои од слушачите. Книгата треба високо да се цени — вели Пејчиновиќ — дека „да не е писмо све би се заборавило, и Бог дали има или нема не би се знаело". И за да се овозможи правилното воспитување на децата, Пејчиновиќ дава и едно „Сказание како подобает заучити отрока азбуки". Се разбира, спрема Пејчиновиќа, на прво место е потребна молитвата и помошта божја. Во Огледалото, покрај реченото, Пејчиновиќ ќе ги критикува настраностите во животот, ќе ги напаѓа мрзеливите попови, мрзеливите, нечистите и заостанатите „хрисјани" — и ќе им го укажува правиот пат. Сето ова Пејчиновиќ ќе го рече живо, темпераменто, на разбирлив јазик, живописен народен јазик, со слики и паралели блиски на припростиот положанец. Оваа беседа на Пејчиновиќ е еден редок документ, што ни ја дава сликата на македонското селанство во почетокот на XIX век; јазикот од оваа беседа е главен елемент којшто делото на Пејчиновиќа го уврстува во историјата на македонската книжевност. До колку се однесува за изворите со кои се служел Пејчиновиќ при изработката на ова дело, нив ни ги посочува самиот Пејчиновиќ. Тоа се дела црковни, библијата, псалтирот, евангилието, малиот и големиот требник и други црковни книги (2).

Утјешение грјешним. Откако виде каков успех постигна со првото свое дело, Пејчиновиќ во Лешочкиот манастир пишува уште две дела. Утјешение грјешним е насловот на втората печатена книга на Пејчиновиќа. Со еднаква содржина и ист карактер како и Огледало, втората книга на Пејчиновиќа претставува продолжеток на првата. Утјешение грјешним содржи неколку молитви и една долга беседа. Во врска со ова дело дознаваме една значајна работа на Пејчиновиќа, која нарочно ја истакнува неговата улога во просветното издигање на македонскиот човек. Тоа е улогата на Пејчиновиќа во обновувањето на изгорената печатница на Теодосија Синаитски. Откако беше го спремил своето дело, Пејчиновиќ го испраќа во Србија да се печати. Во тоа време Србија беше организирала печатница. Пејчиновиќ му испраќа на кнеза Милоша пари да му го печати делото, но Милош, водејќи политика, спремен е бесплатно да го печати Утјешение. (3). Кога дојде на ред црковната цензура да го каже својот збор, таа негативно се изрази за делото на

Пејчиновиќа, и обидот Утјешение да се печати во Белград пропадна. На црковната цензура јазикот на Утјешение — со бројни турцизми — и извесни формални слабости — и' беа причина за одбирање на делото. (4).

Пејчиновиќ го зема делото назад и кога ќе се обнови печатницата во Солун, тој таму ќе го испрати Утјешение. Од предговорот на Утјешение, што го напишал раководителот на солунската печатница Теодосија Синаитски, се гледа дека печатницата откако почнала да работи, била запалена и изгорела. Пејчиновиќ ја помага обновата на печатницата. Без помошта од Пејчиновиќа печатницата не ќе беше обновена. Пејчиновиќ е, според Теодосија, голем човек на нашето време, ретка фигура во нашиот народ. Делото свое го пишува на народен јазик и на народот му дава клуч со кој да може да ги отвори дверите на просветата. — Како и Огледало, и Утјешение било многу популарна книга на Пејчиновиќа. И таа била препишувана веднаш по своето излегување од печат. (5)

Изворите со кои се служел при пишувањето на Огледало ги употребува и за Утјешението, користејќи ги и беседите на Илија Минијат, „Неделникот" на Софронија и делата на Јоаким Крчовски. (6).

Третото дело на Пејчиновиќа е Ж и т и е к н е з а Л а з а р а. Обновувајќи го манастирот св. Атанасија, Пејчиновиќ верувал дека ја обновува задужбината на српскиот кнез Лазар. Спрема традицијата да се напише за ктиторот животопис, Пејчиновиќ го напишува Житието на кнеза Лазара. И него го пишува на народен јазик, со полно интересни детаљи за Раваница, Косово и косовската традиција. Ова Пејчиновиќ дело останало во ракопис (7).

На десет години пред својата смрт, во 1835 година, Пејчиновиќ го дава последното свое книжевно дело. Тоа е неговиот епитафиј, надгробниот натпис на камената плоча, што го издлабил Пејчиновиќ „своеју рукоју". Интересно е ова Кирилово дело како во содржаен, така и во формален поглед. При крајот на својата книжевна дејност Пејчиновиќ се обиде и во стихотворството. Неговиот епитафиј е во стихови:

Стихови. . . глас трапезечки
Теарце му негово рождение,
Пречиста и Хиландар пострижение,
Лешок му е негоо воспитание,
Под плочава негоо почивание.

Од негово свое отшествие,
До Христово второ пришествие,
Молит вас браќа негои љубимија
Хотјаштија прочитати сија,
Да речете: Бог да би го простил,
Зере у гроб црвите ги гостил.

Кирил

Овде лежи у манастир
Кирилово и у Лешок село
тело

Да бог за
доброе
дело.

Биографски податоци, обична проза, преточена во нез-грапни стихови — тоа е епитафијот на Кирила. Овие стихови на Пејчиновиќа немаат никаква уметничка вредност, но тие имаат знатна книжевно-историска вредност. Тие претставуваат први стихови во македонската нова книжевност, првиот чекор на македонската поезија. ([8]).

Ова се делата на Кирил Пејчиновиќ — Тетоец. Дела мали, од црковно-обреден карактер, без многу научна или литературна вредност, дури и без многу оригиналност, но културно-историски многу важни како едни од многу ретките дела што во првата половина од XIX век почнаа, јавувајќи се, да ја пробиваат темнината, што тешко го притискаше нашиот народ во Македонија. Пишани на народен јазик, делата на нашиот писател и просветител ќе останат како свидетелство за искреното настојување на игуменот Пејчиновиќ да ја просвети и културно издигне својата пастваа. Животот и делата на Кирил Пејчиновиќ оставија видна трага во животот на народот од неговиот крај. Значителен број анегдоти и прикажувања од Кириловиот живот има останато и до денеска во жив спомен и сеќавање народно. (9).

Кирил остави и следбеници и ученици, што ја продолжија започнатата работа на културно-просветното подигање на народот. (10).

Кога ќе се има сето ова предвид и кога ќе се земат во обѕир Пејчиновиќевите усилби на: 1) реставрацијата на запустените манастири, 2) собирањето и чувањето на стари ракописи и книги, 3) на обновувањето на солунската печатница, како едно многу важно средство за ширење на кни-

гата, 5) неговиот отпор и критиката на цариградската црковна власт и 6) кога ќе се земе во обѕир неговата литературна дејност — јасна ќе ни биде тогаш улогата што тој ја играл во културното и просветното издигање на нашиот народ по Македонија во првата половина на XIX век и лесно ќе ни биде да му го определиме местото во галеријата на знаменитите Македонци.

# МАКЕДОНСКИТЕ ПЕЧАТАРИ И ПЕЧАТНИЦИ ВО ПРВАТА ПОЛОВИНА НА XIX ВЕК

Во првиот период на новата македонска книжевност — што ги опфаќа разледаните порано книжевни трудбеници Крчовски и Пејчиновиќ и уште неколцина работници на културно-просветното поле, — спаѓа и појавата на првите македонски печатари и првите македонски печатници организирани на нашиот терен.

Со никнувањето на печатниците на наш терен се создаваат големи можности за развивање на македонската книжевност; појавата на македонските печатници доволно јасно зборува за тоа дека во Македонија беа назреале потребните услови за развиток на нашата книжевност на народен јазик, и дека таа книжевност бараше модерни средства — печатници за своето ширење во народните маси.

Долго време требаше да помине од изнајдувањето на печатарската вештина од страна на генијалниот Јохан Гутенберг, додека со неа се запознаа и ја усвоија јужнословенските народи и специјално Македонците. Во времето кога Гутенберг, во 1445 година во Мајнц, ја печатеше првата книга во својата печатница — Македонците и најголем дел од останатите Јужни Словени стенкаа под тешкото турско ропство.

Но со време, до колку печатарската вештина сѐ повеќе се ширеше и ги зафаќаше и јужнословенските територии, покрај другите Јужни Словени, и Македонците имаа можност да се запознаат прво со печатените книги, а подоцна и со самата печатарска вештина. Така уште при крајот на XV век во Македонија можеа да дојдат книги печатени во Млеци и на Цетиње; за XVI век тоа е сигурно утврдено.

За работата на првиот Македонец печатар се знае дека се развивала во Млеци, во печатницата на Божидар Вуковиќ, со која, изгледа, раководел едно време нашиот печатар Јаков од Камена Река, село што се наоѓаше во полите на

7*

Осогово. Во 1566 година тој ќе напечати еден црковен текст, а подоцна во 1569—1570 тој Јаков, или некој друг Јаков, Крајков син од Софија, ќе напечати друга една книга, што ќе се продава во првата македонска книжара на Кара-Трифуна во Скопје.

До колку се ближиме кон нашето време, се' повеќе Македонци покажуваат интерес кон печатарството. Така имаме вести дека во XVII век неколку Македонци се занимавале, како печатари во Влашко. Се споменуваат монахот Нектарија од битолската епархија, потоа јеремонахот Мелетија Македонец и јеромонахот Стефан од Охрид, како печатари што печателе книги во Влашко.

Во текот на XVII—XVIII век низа печатници имало по српските манастири, во Горажде, Рујанскиот манастир, Грачаница, Милешевскиот манастир и др., од кои некои во непосредна близина на нашиот терен.

За постоење на некакви печатници и по македонските манастири наоѓаме некои, недокументирани, вести, што говорат дека еден вид печатници имало во манастирите Јован Бигорски, Лешок; но досега тие вести не се потврдени со никаков текст печатен во тие манастирски печатници. Покрај печатницата во манастирот Грачаница, најблиска до нашиот терен била таканаречената печатница во манастирот Прохор Пчински. Во XVIII век ќе работи во напредното влашко место Москополе, во Абланија, една силна печатница, чии што изданија ќе ги интересираат Македонците (таму ќе се печатат разни служби и житија на "седмочисленицитe").

Додека вака стојат работите со старите наши печатари и, евентуално, печатници, — за македонски печатници во XIX век имаме сигурни документи, што зборат за нивната работа. Печатницата на папа Теодосија Синаитски во Солун ни остави неколку драгоцени дела на македонски јазик; за печатницата на даскал Камче од Ваташа имаме архивски списи, што ја прикажуваат, донекаде, историјата на ваташката печатница; солунската печатница на Киријак Држилович исто така ни остави печатени текстови.

Овој пат ги разгледуваме првите две печатници.

### 1. Солунската печатница

И за најпознатиот работник на македонското печатарство хаџи папа Теодосија архимандрит Синаитски, за големо жалење, немаме скоро никакви точни вести, архивски вести. Она што се знае за него е главно усната традиција,

често несигурна, полна противречности и многу варијанти за едно исто прашање. За Теодосија имаме извесни, доста оскудни, податоци од негови современици, што зборат за неговата печатарска работа. Она што е сигурно, веродостојно, и што збори за печатарството на најзаслужниот македонски печатар — тоа се делата што под неговото раководство излегле од солунската печатница. Тие дела — нарочно она во кое ќе даде и еден предговор, Утјешение грјешним на Пејчиновиќа, — ни го даваат ликот на печатарот Теодосија, карактерот на неговата работа, тенденциите негови, техничките можности, неговото разбирање на книжевното дело, неговото залагање за отворањето на печатницата и за нејзиното одржување, како и неговата улога во ширењето просвета — преку печатените книги — кај македонскиот народ; единствени конкретни, сигурни податоци ни даваат ете тие пет-шест книги со кои започнува заправо новата македонска печатарска работа, организирана од Македонец, на македонски терен, за потребите на македонскиот народ, и затоа дадена на жив македонски јазик. Улогата на печатарот Теодосија во подготвувањето условите за национална и културна преродба на македонскиот народ е толку значајна и голема, што заслужува, покрај големата оскудност во податоци, поодделно да се разгледа неговиот живот и нарочно да се даде опис и анализа на делата што ги печател тој.

За солунската типографија на папа Теодосија и за него постои цела една мала литература. За неа нарочно пишувале разни автори, најповеќе бугарски, што ја прогласуваат како прва "бугарска" печатница. Подолу ќе имаме можност да видиме со колку оправдани причини печатницата на Теодосија, што е чисто македонско дело, си ја присвојуваат бугарските научници! Покрај останатата литература, за солунската печатница постои и една мала монографија составена по повод стогодишнината на солунската печатница (1). Авторот на монографијата Снегаров ја користи постоечката литература и дава некои нови податоци.

Податоци за животот на Теодосија, како што се рече погоре, ни даваат разни народни преданија. Според нив Теодосија е роден во Дојран, некаде во втората половина на XVIII век. Од соопштенијата што ги дава еден современик на Теодосија, којшто бил во печатницата на Теодосија, нашиот печатар во тоа време, 1838 до 1840 год. бил на возраст околу 50—60 годишен. Роден е, значи, некаде околу 1780—1790 год. Неколку децении пред неговото раѓање, од Дојран излезе еден познат работник на книжевноста. Тоа е Христо-

фор Жефаровиќ, повеќе бакрорезач и зограф отколку писател, со кого, спрема српските научници (на пример, Новаковиќ, Скерлиќ), започнува новата српска книжевност. Жефаровиќ многу се трудел околу издавањето на разни книжевни дела и вршел вистинска печатарска работа. Тој би бил, така, еден од претходниците на печатарот Теодосија. За појавувањето на интерес кон печатарството кај нашиот Теодосија, извесни научници го истакнуваат овој факт: допуштаат дека Теодосија, во Дојран, каде што имало роднини на Жефаровиќа, имал можност да се запознае со делата на Жефаровиќа ... Но тоа се само претпоставки, што не можат да се докажат.

За животот на Теодосија народната традиција знае некои интересни податоци. Така се вели дека нашиот печатар се викал Т е о х а р, дека учел грчки школи во Цариград. Откако ги свршил тогашните келијски, старовремски школи, Теохар се вратил во Дојран, каде се запопува.

Во Дојран Теохар останува сé до смртта на својата попадија. По нејзината смрт, народното предание го шета Теохара по цела Македонија, во барање манастир каде би се закалуѓерил. Место да се смири во некој македонски манастир, Теохар некаде околу 1827/28 година оди на полуостровот Синај, во тамошниот манастир, веројатно, св. Катарина. Таму, во манастирот, дојранскиот поп Теохар стапува во калуѓерскиот ред и со новото име Теодосија ќе ја започне својата корисна културно-просветна работа.

Во оваа народна традиција како да има еден многу веројатен податок. Познато е дека било уобичаено, при замонашувањето, со првата буква од крстеното име да започнува и новоземеното, монашко име. Еден убав пример за ова е случајот со творецот на словенската азбука и писменост којшто крстеното име го имал Константин, а при заменувањето ја задржал првата буква од тоа име и во монашкото име. — Кирил. Доста примери за овој обичај дава проф. д-р Радослав М. Грујиќ во својот научен прилог: Промена имена при монашењу код средњевековних Срба (во Гласник Скопског научног друштва, книга XI, стр. 239).

Поради заслугите што ги имал за манастирот, Теодосија е избран за старешина, архимандрит. За спомен на пребивањето во манастирот на Синај. Теодосија кон своето име редовно ќе го дава зборот с и н а и т с ки. Во синаитскиот манастир Теодосија сигурно нашол и некои македонски калуѓери. Од дамнешни времиња синајските манастири имале македонски калуѓери, нарочно манастирот во кој ќе живее Теодо-

сија. Уште од првите времиња на христијанизирањето на Македонците, областите, во кои се одиграле така значајни настани од историјата на христијанството, привлекувале и македонски луѓе, желни да се подвизуваат, да се посветуваат. Во врска со манастирот во кој ќе живее нашиот печатар има вести што зборат дека уште во XI век таму имало цела една колонија од Македонија (2), која со време, се засилувала со разни други јужнословенски луѓе, книжевници (3). Во таква средина се развивала нашата стара книжевност. Од синајскиот манастир познати се десетници најстари споменици на нашата стара книжевност. Да се спомне дека во синајскиот манастир се најдени, меѓу другото, познатите и важни за изучување на старословенскиот јазик македонски глаголски споменици Синајскиот псалтир и Синајскиот требник (неодамна во 1941, 1942 препечатени во Љубљана од страна на словенечката Академија на науките). Книжевната работа на Синај е во духот на тогашната средновековна книжевност словенска и таа ќе се продолжува длабоко во најново време. Во таква средина попаднал Теодосија, грчки воспитаник, и под упливот на богатата словенска традиција, на бројните словенски ракописи што се чувале во книгохранилиштето манастирско, тој се разбудува и почнува да ја учи словенската писменост. Набргу тој го научува словенското писмо и почнува сега, како вели народното предание, да преводи од грчки на словенски, односно на македонски, разни молитви и потребни богослужбени текстови. Своите преводи тој им ги испраќа на своите синови, пријатели во Дојран и така ја започнува својата дејност, својот уплив во отфрлањето на грчкиот јазик од црквата и воведувањето на словенскиот јазик. Штом станал архимандрит манастирски, Теодосија го посетува Јерусалим и други места, каде имал можност, покрај задобивањето титула хаџија, да ги прегледа и словенските ракописи.

По неколкугодишното пребивавање во синајскиот манастир, Теодосија го гледаме во Солун, на 1831 година, како служи во тамошната црква св. Мина, словенска богослужба за македонската колонија. Покрај таа работа, Теодосија — како вели народната традиција — е застапник на синајскиот манастир и како негов таксидиот патува по Македонија и собира милостиња за манастирот. На своите чести патувања по Македонија Теодосија имал можност да се запознае со низа познати луѓе, што подоцна кај него ќе печатат свои дела (Пејчиновиќ, Џинот), и да утврди дека во народот се сеќава потреба за македонска книга, преку

која само ќе може да се пропагира исфрлањето на грчкиот јазик од школите и црквите, и воведувањето на македонски јазик во просветните институции и во богослужбата. Недостигот на потребни школски книги на македонски јазик не можеа да ги надополнат преписите, примероците што се добиваа со препишување, на средновековен начин, скап и бавен; животното темпо беше далеку од средновековниот начин на ширење книги — со преписи. Со отворањето на нови школи, со македонизирањето на грчките школи, потребата за нови, македонски и словенски книги стануваше сé поголема. Книгите што се добавуваа од страна, што ги донесуваа македонските трговци од Будим, Беч, Нови Сад, Белград — и што се растураа, се продаваа по познатите панаѓури по разни места на Македонија, беа доста скапи. Превозните трошоци, царинските трошоци уште повеќе ја дигаа цената на книгата. Покрај тоа, пренесувањето книги од туѓи земји често беше сврзано со разни ризици, со забрани од турските погранични органи, кои во книгите што се внесуваа во царството гледаа опасна по турската држава пропаганда и оружје со кое се будеше народот, се просветуваше. И самите писатели сеќаваа потреба на нашиот терен да се организира една типографија, во која ќе можат и поевтино и побрзо да ги печатат своите творби. За ова збори фактот што го изнесува печатарот Теодосија, за помошта што ја дал за изгорената солунска печатница Кирил Пејчиновиќ. Споменатите причини ја налагаа потребата за отворање на една печатница на нашиот терен. Изборот падна на Солун. Важен економски центар, во кој, во тоа време, имало знатна македонска колонија, Солун имал веќе со векови еврејска печатница, имал широки врски со цела Европа, имал напредна македонско-занаетчиска колонија, тука и живеел идниот печатар, така што со игра на случајноста, во градот каде што пред илјада години Солунските браќа го запалија факелот на словенската писменост и првиот книжевен словенски јазик, базиран на македонскиот говор од солунска околија, никна и првата македонска печатница.

До неодамна, опирајќи се на народната традиција, отворањето на солунската печатница се поврзувше и се условуваше со затворањето на печатницата во тиквешкото село Ваташа, за која подолу ќе стане збор. Спрема народното предание од Ваташа, Теодосија и кавадаречкиот богаташ Јовко Маркович, откако му дале пари на ваташкиот даскал Камче, го испратиле во Белград да купи печатница. Камче донесол печатница и во Ваташа работел околу една година.

Ваташката печатница морал да ја затвори по една година, бидејќи бил избркан од Ваташа од фанариотскиот владика. Печатницата — вели преданието — ја пренесол во Солун, и — тоа е солунската печатница на папа Теодосија. Покрај ова предание, коешто содржи и некои точности, како што ќе видиме подолу, за солунската печатница, како сигурно, се знаат и други податоци. Нив ги изнесува И. Снегаров во споменатата студија. Спрема овие податоци, Теодосија дошол на мисла да отвори печатница во Солун. За отворање таква беше потребна согласност на митрополитот, односно цариградскиот патријарх. Теодосија, кој беше доста близок до солунскиот митрополит, издејствува дозвола и, некаде 1837, 1838 година, ја отвори првата македонска печатница. Потребен материјал му добавил, му изработил некој Евреин од Русија, што тогаш живеел во Солун.

Кога започнала со работа солунската печатница? Врз основа на материјалите што се зачувани од солунската печатница, излегува дека таа почнала со својата работа во 1838 година. Од таа година е најстарата зачувана книга.

Меѓутоа, има извесни вести од кои би можело да се заклучи дека со организирањето на солунската печатница се занимавал Теодосија уште во првата половина на 1837 година. Тоа се вестите што ги дава Натанаил Стојанович во својата автобиографија.

Откако работела кратко време и напечатила три книги, печатницата на папа Теодосија, при крајот на 1839 или почетокот на 1840 година, изгоре во големиот пожар "што ја уништи целата солунска чаршија", како што нé уверува еден современик и познаник на папа Теодосија (4). Набргу по несреќата, со материјалната поткрепа од Кирила Пејчиновиќа, Теодосија ја обновува печатницата, печати нови книги и уште еднаш, сега дефинитивно, таа страда од еден друг пожар, што го зафатил крајот каде што била сместена печатницата. Кога дошол крајот на печатницата не е познато. Од зачуваните материјали — има книги што се печатени во 1841 година. Во 1845, во првите месеци на годината, рускиот научник, доцентот на казанскиот универзитет Виктор Григорович, кој ќе одигра видна улога во македонската преродба, на своето научно патување по Европска Турција, ќе го посети и местото каде била солунската печатница. Таму тој „видел также остатки славянской типографии, растроенной пожарем" (5). Какви биле тие „остатоци" не кажува Григорович. Дали тоа биле само ѕидиштата од печатницата, или и некакви материјали (машинерии, калапи,

букви), не ни е познато. Било за какви "остатоци" да е збор, скоро со сигурност може да се тврди дека пожарот не бил одамнешен. Во трговскиот Солун не би останале долго време нерасчистени урнатините, а уште помалку машинериите, калапите од Теодосиевата печатница. Било како да е, спрема податоците што ги изнесов, печатницата на Теодосија изгорела во времето од 1841—1844 година.

Додека вака документите, донекаде, ни ја прикажуваат судбината на печатницата, за крајот што го доживеал нејзиниот сопственик, печатарот Теодосија, принудени сме пак да се обратиме кон народната традиција, којашто, во овој поглед, обилува со варијанти. Така според едната варијанта, по пожарот на печатницата, заморен и без изгледи да добие нова помош, а притоа и остарен, Теодосија се повлекува во родното место. Во Дојран тој станува воденичар и таму го дочекува својот крај. Една зима, тешка и снежлива, покривот на воденицата попушта под тежината на снежните маси и — го поклопува стариот печатар. Изутепан, утредента го откопуваат од снегот и кршот неговите синови, за да го закопаат набргу во промрзнатата земја. Друга една варијанта крајот на печатарот вака го прикажува: работејќи во воденицата, при еден налет на силни порои, водата го однесла в езеро стариот печатар и целата воденица. Третата варијанта вели дека го поклопила некаква стена што се одронила, а стариот Теодосија немал време да се тргне и така завршил со својот живот. — Денеска ,како што прикажува старата дојранчанка Рајна Чакмакова, постои легенда, што зборува дека татко и' Андон уште со некој човек што дошол од Солун, го ископале телото на стариот печатар од црковните гробишта, и го пренесле незнајно каде. (Соопштение на студентот Х. Андоновски). Кога умрел првиот голем македонски печатар, врз основа на она што денеска го знаеме, — не ни е познато. Но секако неговиот крај не е многу далеку од крајот на печатницата. Тоа е почетокот на петтата деценија од XIX век.

Идните истражувања, нарочно архивските истражувања по солунските, цариградските, бечките, загрепските и белградските архиви можеби не е невозможно да ни дадат некој нов податок, што ќе фрли нова светлина на прашањата сврзани со животот на првата македонска печатница. При ова мислам во прв ред на партијаршиската архива во Цариград, на турската Државна архива и на дописите и списите на Антуна Михановиќа, авторот на хрватската химна, и австриски конзул во тоа време во Солун.

*

За оние четири-пет години што работела печатницата на хаџи папа Теодосија архимандритот синаитски, првиот македонски печатар во XIX век со 4—5 работника, напечатил, колку што засега е познато, пет книги и различен друг материјал (огласи и сл.). Изданијата на печатницата на папа Теодосија значеа за своето време голем придонес кон македонската просвета, нарочно првата книга, што сигурно е употребувана како учебник. Истото важи и за трјазичниот речник, како и за Таблица перваја на Цинот. Овие книги и останатите од оваа печатница зборуваа дека на македонскиот народ му осамнал нов ден, дека во Македонија, кај Македонците победило новото време, коешто се каркатеризира со свесно истакнување на националната припадност, со формирање на македонската нација; книгата од печатницата на папа Теодосија зборува дека дошол крајот на грчката книга кај Македонците и дека таа и од школите и од црквите македонски наскоро ќе биде испадена и заменета со словенски, македонски книги од печатницата на папа Теодосија, односно од печатниците во Маџарско, Србија и Русија.

Првата книга што излезе од Теодосиевата печатница е: Н а ч а л н о е у ч е н и е с о м о л и т в и у т р е н и ј а... Тоа е, како што, кажува насловот, некој вид буквар, почетно учење, со неопходни — за тоа време и тогашно сфаќање — молитви. Првата книга од солунската печатница е една мала книга од 14 листови, обична осмина формат, печатена со црковна азбука. Авторот на книгата е мијакот, лазарополец архимандрит Анатолија Зографски, кој му дал и материјална помош на папа Теодосија при отворањето на печатницата (6). Денеска првото издание од солунската печатница — пробните работи од печатницата, какви морало да има, и огласот за првата книга, ако постоел, не ни се познати — е голема библиографска реткост. Употребувана секако како школски учебник, првата книга од солунската печатница е наполно истрошена, така што денеска се познати само два примерка од таа драгоцена книга. Како и другите книги од солунската печатница, и оваа книга е украсена со ѕвездички околу секоја страна; насловниот лист покрај тоа е украсен со еден вид грб, кој би требало да ја симболизира верата во преродбената моќ на книгата (Снегаров, 51). Во технички поглед таа, како и другите, со оглед на времето и техничките можности што ги имал папа Теодосија, задоволува.

Од книга со неполни два печатени табака во 1838 година, во идната 1839 година папа Теодосија ќе даде две

книги, една по големина како и книгата од 1838, и друга голема книга, со повеќе од тринаесет печатени табаци. Последната е укоричена, што збори дека при печатницата постоела и книговезница, а тоа ќе рече од 1839 можеме да ја сметаме како едно комплетно, сериозно претпријатие.

Првата книга што ја напечатил папа Теодосија, видовме, е една неопходно потребна книга за македонските школи. Втората книга што ќе излезе од печатницата на папа Теодосија е исто така книга со голема потрошувачка, книга практична. Тоа е: „Кратко описание двадесјат манастиреј обретајуштесја во Светој Гору Атонској". Со оваа книшка од десет листа октаво формат, папа Теодосија даде еден практичен патеводач по Атонскиот Полуостров, даде опис на светогорските манастири. Во времето кога излезе од печат оваа книга, а и отпорано и подоцна, монашката република, Светогорскиот Полуостров, беше често посетуван од побожни луѓе како од Македонија, така и од целиот Балкан и од останатиот свет (Русија, Румунија и др.). За да им олесни на македонските поклоници што подобро да се запознаат со манастирите од Атон, печатарот Теодосија ја напечати приведената книга. Сега е утврдено кој го составил Описот на светогорските манастири. Научникот М. Дринов претполага дека книгата е обичен превод од еден сличен грчки опис, со извесни мали измени. Постои доказ дека овој опис го дал ваташкиот даскал-Камче. (в. подолу, каде што се зборува за даскал-Камче). Дринов смета дека набргу по првото издание од солунската печатница излегло и второто издание. Во текот на XIX век книшката доживеа уште неколку изданија. Важно е да се напомне дека првото издание е издадено фототипски во Петроград од страна на „Общество любителей древной писмености", 1877. Описот на манастирите е многу краток. За некои од нив, обично за грчките, се зборува само со неколку реченици, по пет-шест реда, додека за манастирот Зограф, Хиландар, Ватопед и Велика Лавра се зборува на по неколку страници. Јазикот на описот е црковно-словенски, додека описот на манастирот Зограф е на народен македонски јазик (М. Дринов, Съчинения, II 431—34). Книгата е печатена во месец февруари, како што е забележено на насловот.

Најобемното дело печатено во солунската печатница е превод на една румунска книга со наслов: „Служение еврејско и все злотворение нихно..." Автор на книгата е румунскиот монах Неофит. Неговото дело на-

бргу доживеа голема популарност и беше преведено на новогрчки јазик. Од тие два јазика, книгата на монаха Неофита беше преведена на македонски јазик. Порано се мислеше дека книгата ја превел ваташкиот даскал Камче, но денеска се знае дека преводот е дело на прилепскиот учител Ѓ'орѓи Самуркаш и Натанаила Стојановича, владиката охридско-пловдивски. За еден препис од ова дело зборува Б. Цонев (7).

Ѓ'орѓи Самуркаш, пред да стане учител во Прилеп, живеел извесно време во Румунија и таму се занимавал, како и мнозина други Македонци, со трговија. Неговата трговска работа во Букурешт сигурно не одела лесно, та тој се откажал од трговијата, се вратил во Прилеп и станал учител. Во Букурешт Самуркаш се запознал со книгата на монаха Неофита. Ја зел со себе и решил да ја преведе на македонски. За да оди работата што побргу и подобро, Самуркаш се договорил со Натанаила Стојановича — кој во тоа време, 1837 година живеел во Прилеп и се занимавал со преводачка работа — и тие двајца го преведуваат делото на македонски. Држејќи го пред себе влашкиот и грчкиот текст, Самуркаш и Стојанович го даваат првиот превод во новата наша книжевност од влашки јазик. Книгата ја превеле за кратко време, како вели Стојанович, " и во 1837 година, месец мај кога тргнавме двајцата за Света Гора, му го дадовме преводот на еден велешанец по име Наум Љувчиев... за да го печати во Солун" (8). Веста што ја дава Натанаил за печатницата во Солун е онаа вест, што ја споменав малку погоре, и од која се заклучува дека уште на 1837 година може да се смета со работата на солунската печатница. — Печатарот Теодосија, штом го прими ракописот, дава оглас со повик за претплата на книгата. Од списокот на претплатниците-сотечници, како што се викаа тогаш — се гледа дека книгата предизвикала голем интерес кај читачката публика. Нешто околу 300 претплатници за тоа време е еден навистина импозантен број, со кој би можел да се гордее секој писател и кај поиздигнатата публика. Ниедна друга македонска книга од тоа време — од Теодосиевата печатница и инаку од други печатници, каде што се печателе македонски дела, — не познава толку голем одзив. Сигурно списокот на сотечниците не ги опфаќа сите луѓе што ја купиле оваа книга, такви имало несомнено многу повеќе. Треба да претпоставиме дека барем уште толкав број луѓе ја купиле книгата и дека на голем број купци сметале и издавачот и преводачите. Дека книгата е печатена во поголем број при-

мерци отколку што изнесува бројот на претплатниците, ни зборува една изјава дадена подоцна од ваташкиот учител Костенцев. Овој во своите Спомени вели дека во Ваташа околу 1865 година на таванот од куќата на даскал Камче видел многу книги — коли да се наполнат од ова солунско издание.

Во врска со Служение еврејско се поставуваат неколку интересни прашања кои, правилно решени, фрлаат една нова светлина врз нашето општество во третата-четвртата деценија од XIX век; тоа се прашањата за спротивностите што се јавуваат на трговските, македонските пазари, за интересот на македонската буржоазија кон книгата, за карактерот на печатницата на папа Теодосија.

Едно од тие прашања е прашањето што се поставува во врска со популарноста на книгата, за одзивот на кој таа наишла кај нашата буржоазија. Моето објаснување на толкавата популарност на книгата Служение еврејско е следното: во времето кога се печати оваа книга, во Македонија, по градовите, нарочно по големите градови, Солун, Битола, во кои цутеше трговијата — најголем дел од неа беше во рацете на Евреите. Во ова време Солун, главниот град на Македонија, беше пренаселен од Евреи. Солун имаше потполно еврејска физиономија, како што за тоа ни сведочат англиските патници Макензиева и Ирбиева, за седмата деценија од XIX век. Во Солун главната трговија се наоѓаше во еврејски раце. Евреите имаа широко распространета трговска мрежа по Македонија. Македонскиот памук, тутун и други производи тие ги преземаа преку свои трговски агенти, и ги пренесуваа во Европа. Со својата претприемливост, итрина, еврејските трговци им беа опасни конкуренти на македонските трговци, кои исто така имаа големи трговски куќи и врски на сите страни по Македонија, на Балканот и во Европа. Во конкурентската борба не се бираа средства, само да се истисне конкурентот. Македонската буржоазија — еден нејзин претставник е, на пример, пропаднатиот трговец Самуркаш, кому, можеби, еврејските трговци во Букурешт му ја скршиле трговијата — која ја познаваше речената книга, се обиде со истото средство, што го употребија порано румунската и грчката буржоазија во борба против жилавите еврејски трговци, да му се противстави на опасниот конкурент, да го оцрни пред очите на македонскиот производител, пред македонскиот купец, да го дискредитува, со еден збор да го турне во пропаст. Ова беше, сметам, главната причина што книгата — чисто пропагандистичка, антисемитска, која збо-

рува за „злодејанијата" еврејски, која ќе шири омраза кон Евреите — ова беше причината што таа книга беше пречекана со радост од страна на македонската буржоазија и верски непријателски расположените попови. Да се потсетиме дека на преводот, покрај бившиот букурешки трговец Самуркаш работел и калуѓерот, идниот митрополит Натанаил, и дека авторот на книгата е еден калуѓер.

Од оваа книга македонската буржоазија и македонските фанатици (извесни попови) црпеа материјали и докази со кои ги напаѓаа Евреите, опасните нивни конкуренти. Од оваа книга и до денеска останале, по моето мислење, доста траги во народното верување. Така да потсетам само на едно широко распространето одвратно и езиво народно верување, (со кое неколку децении мајките ги плашеле децата) системно всадувано кај невините деца. Збор станува за легендата дека Евреите, во своите ритуални обреди, како причесна, употребувале крв од христијанските деца (9). Грозната легенда, што ни ја мрзнеше крвта во жилите, ако моравме да поједеме како деца низ еврејскиот гето, збореше: дека Евреите фаќале христијански деца, и ги затворале во бурињa, што однатре имале шајки и игли. При тркалање на такво буре, детето паѓало на шајки и крвта му се точела. Тркалањето траело сè додека детето ќе умрело. Со таа крв, лажеше легендата, Евреите се причествувале. Ваквиот „аргумент" и други слични антисемитски приказни, со какви обилува оваа книга, сигурно ги користеле конкурентите, трговците и поповите, со кои е исполнет списокот на претплатниците.

Друго едно прашање што би можело да го решиме врз основа на списокот на претплатниците е прашањето за карактерот на солунската печатница. Кому служела печатницата на папа Теодосија, кои се купците на книгите што се печателе во Солун? Во бугарската литература солунската печатница се смета како „прва бугарска печатница". Меѓутоа, списокот на претплатниците на оваа книга — а верувам и купците на останатите книги од солунската печатница — еве што покажува. Од десетина села и градови, што се забележени во списокот на претплатниците, има само две места што не се од Македонија. Тоа се српскиот град Врање и до него блиското село Бунушевце. Сите други градови и села се од Македонија. Нема ниеден претплатник од некое место во Бугарија! За да се види кои градови и села во Македонија имале претплатници, ќе ги приведам по редот во книгата.

На прво место, со најголем број претплатници е „Богохранимиј град Велес". Со 146 претплатници (152 примероци) Велес ни се претставува како голем град, со силна трговска буржоазија, со многу попови. Велес во тоа време е во полн расцут на својата економска моќ. Големи трговски каравани одеа од Велес во Европа и изнесуваа на стотини илјади изработени сурови кожи; многу стотини кожарски работници ги штавеа кожите и им даваа можност на велешките трговци да трупаат богатство. Трговијата со жито, пренесување жито со сплавови низ Вардар за Грција, исто така беше доходна работа на велешката буржоазија. Увозната трговија со разна мануфактурна, железарска и стакларска стока беше силно развиена. На стотини трговски магази и дуќани чинеа од Велес еден голем трговски центар на Македонија. Служение еврејско со својот долг список од претплатници ни го прикажува Велес како град со широко развиен интерес кон народната книга. И додека е ваков случајот со Велес, каде што имаше јасно изразена народна свест — во поглед на интересот кон народната книга, додека во Велес започнува свесно борбата за народен јазик, а против грчкиот, дотогаш во Охрид, на пример, нема во тоа време скоро никаков знак за народно пробудување; доста е да се напомне дека од Охрид немаме ниеден претплатник и дека дури во 1845 година, кога таму пребиваше рускиот научник Виктор Григорович, во Охрид немало ниеден човек што да разбира словенско писмо. И дури во 1861 година словенското писмо „само на трима беше известено и се наричаше сръбско" (Г. Прличев, Автобиография, Хемус, страница 47). Толку таму бил силен упливот на клерот раководен од фанариотските владици. Освен ова, списокот од Велес ни го прикажува доста добро начинот како се наголемуваше Велес во однос на населението. Голем дел од неодамна преселените во Велес Македонци, во своето презиме го носеа и името на местото откаде се преселиле: Прилепли, Тиквешли, Чичовали, Оморанли и др. Голем дел од претплатниците на оваа книга ќе играат видна улога во понатамошниот економски, културен и просветен развиток на градот. Меѓу претплатниците најголем дел се трговци, на кои им се даваат високи титули. Веројатно и сите попови се јавуваат како претплатници, дека во списокот има деветнаесет свештени лица; кај извесен дел од претплатниците назначено е и занимањето, занаетот: свеќар, касап, дрндар и сл.

Силен доказ за високото културно ниво, списокот на претплатниците ни дава — во недостиг на други архивски

податоци — и материјали за изучување на велешкото население. Затоа сметам дека не ќе е без интерес да се покаже еден дел од Велес 1839 година. Списокот го давам по азбучен ред, а не по редот во списокот на претплатниците: Х. Абрашевич, Мио Ангеле, Маню Лево Баба Ангин, Анастас Ацов, Давче Богданович, Димитри Иконом Богомили, Наум х. Бошков, Јане х. Бошкович, Васил Трајко Букович, Димо Трајков Васков, Давче Велијан, Јанко Весов, Гоче Весович, Тефо Генович, Зафир х. Георги, Јанаки и Јане Георгович, Васил х. Ѓоргович, Георги Георгович, Давче Гого, Васил Митко Госе, Димо Георгович, Трајче Гочевиќ, Наум даскал Гочо, Доктор Досков, х. Јанаки Дакович, Михаил х. Дилев, Јане Димитров, Костадин Димчо, Кимо Дебрли, Јанко Добревич, Трајко Добре, х. Давче, Мане и х. Стефо Дрндар, Илија Зограф, Јанко Ицович, Мице Ицо и Наум Трајко Каракаш, Петруш Гоце Карафил, Арсо Трајковиќ, Петко Ќуркчи, х. Георги, Димо и Ицо Крепија, Мише и Коста Крнде, Петре Кусарко, Коце Трајков Кусов, Димитри Михо Кушевич, х. Ано, х. Кочо Кушов, х. Јанко, х. Манас, Наум и Коста Гоче Кушевич, Зафир Кимо Лапе, Арсо Лево Лапевич и Димо Лапевич, х. Наум Даво Лево, х. Даво Левович, Арсо Ангеле Леоски, Арсо Манило, Тефче Мартинович, Орде Менкаџи, Таше Мискин, Кимо Хаџи Митков, Панчо Михаилевич, Манси Ицо х. Михо, Георги х. Михович, Коце х. Михович, Никола х. Мишко, Димитри Намич, Димитри х. Пано Намич, Петре Наум, Танче Нешка Кимо Наико, Никола, Оморанли, Пано Павлелич, Андон х. Панович, Мане Папаславкович, Димко Кимо Патлиџанко, Мане хаџи Петкович, Наум Петрович, Мане Прилепли, Трајче Јанко Прнар, Давче Трајко Пулко, Јане х. Радев, Тефче Ристакиович, Мише Робе, Арсени Трајко Салџи, Коце Михо Самѵркаш, х. Андон Смилевич, Зафир Ангеле Станина, Таше Станкович, Петруш Стефан, Михаил х. Стојан, Димко х. Спасе, Атанас Цр. Трајко, Ацо поп Трајков, Мишко и Насто Трајков, Елиско папа Тефо, Лазо и Коле Тикквешли, Јанко Тодевич, Јане Тосков, Зафир Тошович Лево, Каме, Пано и Петруш Уруман, Пацо Филипович. Трајче Фикло, Јанко Христович, х. Тана Цветан, Наум Цветкович, Арсо Ценкин, Арсенија х. Цено, Петре и Арсо, Цуцович, Бошко Чаиле, Ангеле Јованович чингар, Тефо Иованов чингар, Анче Читкуш, Алексо, Бошко и Кимо Чичовали, Димитри Чакал, Јане Трајко Чукнија, Димитри х. Мишко Џанко, Иле Митко Џибар, Коста Митко Џибар, Арсенија Мане Шанбил, Петре Михо Шуле, Петруш Мише Шуле. Освен овие во списокот се наоѓаат уште не-

колкумина претплатници забележени само со име. Тој Велес, што имаше широко развиени трговски врски со Беч, Будим. Белград, талијанските градови, со Марсеј, со Солун, Цариград, со бугарските градови, со руските црноморски градови, на своите трговски патишта безусловно се судираше со еврејските конкуренти и нему му беа требни вакви книги. При тоа не треба да се заборави и фактот дека велешаните ја сакаа и инаку книгата: тие имаа можности да ја видат во Европа, во српските краеви во Австрија, во Србија, љубовта што се укажуваше кон книгата. Сигурно е дека е важна и улогата на Наум Љувчиев, којшто водел сметка книгата да се печати, па веројатно и да се продаде.

Освен од Велес претплатници има од следните места: Башино Село, Тетово, Ваташа, Кавадар, Неготино, Уланци, Ресава, Бегниште, Прждево, Горниково, Глишиќ, Берово, Вежје, Пепелиште, Крушево, Сопот, Ѓуришта, Паланка, Скопје, Штип, Кратово, Дебар, Галичник, Кочани, Ново Село штипско, Пијанец и некои други села.

Од списокот на местата откаде се претплатниците на солунската книга, јасно се гледа чија била таа печатница, т. е. таа не е никако „прва бугарска печатница" дека, како што видовме, за нејзините книги не се интересира ниедно место од Бугарија; карактерот на печатницата на Теодосија Синаитски е чисто македонски, и таа е македонска печатница.

За разлика од првите две книги од Теодосиевата печатница, од оваа книга има зачувано повеќе примероци. Само Семинарот за македонски јазик и југословенски книжевности има три примерка.

Четвртото дело печатено во солунската печатница е Утјешение грјешним на Кирила Пејчиновиќа. За ова дело, во општи црти, имавме можност да зборуваме порано. Таму истакнавме дека Пејчиновиќ, откако не успеа своето дело да го печати во Белград поради црковната цензура (за тоа во мојата студија: Зошто Утјешение грјешним на Кирила Пејчиновиќа не е печатено во Белград? — Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот — Скопје, оддел историско-филолошки, кн. I., 55-61), го повлече ракописот од Белград и му го даде на папа Теодосија овој да го печати. Бидејќи печатницата беше изгорела, Пејчиновиќ го помогна Теодосија и овој можеше да ја обнови својата печатница и да ја продолжи својата корисна работа. Во врска со оваа помош печатарот Теодосија сметал за потребно и

јавно тоа да го изрази. И тоа го сторил во опширниот предговор со кој и' го препорачал на публиката Пејчиновиќевото дело. За своето дело, кога го испраќал во Белград, Пејчиновиќ составил еден предговор, во кој ги објаснуваше побудите и тенденцијата со која ја печати книгата. Предговорот што имаше значење пред десетина години, 1831, сега, во 1840 г., не и' збореше ништо на публиката. Заради тоа Теодосија го пропушти Кириловиот предговор и место него тој напиша едно „предисловие". „Предисловието" на папа Теодосија е единствен сигурен текст што истекол од перото на големиот организатор на солунската печатница. Од тоа „предисловие" дознаваме доста интересни податоци за животот на солунската печатница, за помошта на Пејчиновиќа и, што е најважно, од ова „предисловие" ги запознаваме писателските способности на Теодосија печатарот.

Во почетокот на „предисловието" Теодосија истакнува дека илузорни биле напорите на мнозина цареви и моќни луѓе во историјата, што ѕидале нови градови, подигале свои споменици и чинеле други слични дела. Времето нив ќе ги избрише, дека тие работеле празни, суетни работи, од кои народот немал полза. Таквите цареви Теодосија ги споменува како лош пример. За пофалба се ваквите луѓе: „едни учители со поучение, друзите милостиви со помошт". Ваквите луѓе „всегда сут у спомен и у похваление". Со овие неколку збора Теодосија ни го покажува своето високо мислење за значењето и улогата на учителите во издигањето на народот. Без големо воздржување, Теодосија јасно и гласно учителите ги става пред и над првите. Само овие неколку збора ни кажуваат колку правилно гледање имал печатарот Теодосија за народната просвета. Еден од таквите луѓе кого го дига над царевите е „о љубочитатели, јеромонахот Кирил Пејчиновиќ, што се наоѓа во лешочкиот манастир. Овој отец глагољу, аште не би бил — Он помогнал — не би била оправена и типографијата наша, оти беше изгорела. И сега надееме на бога оти нели толко ја оправихме, има бог и за повише!" Откако ни даде така податок за помошта што и' ја укажал Пејчиновиќ на пострадалата печатница, печатарот Теодосија зборува за книгата „Утјешение грјешним", укажувајќи ги изворите на книгата. Пејчиновиќ ја составил својата книга „да ја читат и простиот народ". И тој народ треба да му благодари на учителот Пејчиновиќа „оти можат да познаат от сие (ова) учение". А тоа учение е така дадено, секој да може да го разбере. Книгата на Пејчиновиќа е напишана на народен јазик и читателите не мо-

8*

жат да речат: „не можеме да го знаеме оти ест по славјански или по росијски јазик”.

И со воздигнат глас печатарот Теодосија им извикува на „љубочитателите”:

> „еве кључ что отворует сердцето ваше, не кључ от злато или от сребро, но кључ от железо и чилик, што да не се вие, оти среброто и златото ест меко и се вие скоро, но железото со чилик не се вие. Кога да ест отворот сиреч откључот от злато или от сребро, та да не може ковчегот сиреч сердцето мое да отвори, что ми ест таков отвор (кључ). Нека ест од чилик и железо, та да отвори ковчегот, та да не ест от сребро и злато и да не може да отвори сердцето на простиот человек”.

Еве го целиот голем печатар во сета своја големина! Овој фрагмент ни го дава светлиот лик на првиот македонски печатар-просветител. Од овој цитат на Теодосија печатарот ние ја запознавме сета смисла на неговата печатарска работа. Од овој цитат ни се прикажува принципиелниот и прогресивен став на свесниот будител на македонската свест. Овој цитат е сјајна апологија на живиот народен говор, силовита пропаганда во полза на „простиот”, од железо и челик искован народен збор, кој единствено може да го отвори човечкото срце, како што вели восхитениот печатар и просветител Теодосија. Овој краток цитат ни го осветлува ликот на смелиот заштитник на народниот јазик, кого отворено и смело го противставува — изразувајќи се фигуративно — на словенскиот и рускиот јазик. Словенскиот јазик — е од злато, а рускиот од сребро. И обата јазика се меки и не можат да ја отворат македонската душа

Оваа мисла на папа Теодосија печатарот македонски е најврелата мисла изречена во деветнаесеттиот век од еден наш книжевник, во полза на народниот јазик. Оваа мисла несомнено беше раководна мисла на Теодосија печатарот во сета негова просветителска, народна, печатарска работа. Таа негова мисла со магична силина дејствуваше директно на македонските срца што, со неа пред своите очи, влегува во борба против грчкиот јазик во црквите и школите. Оваа негова мисла чинеше, книгите од солунската печатница да се разграбуваат за кратко време, така што, поради недостиг на напечатени примероци, се јавуваа лица кои само неколку години по печатењето токму на Утјешение грјешним, 1843 г. во Прилеп го препишуваат целото дело (за тоа во мојата работа: Еден ран препис на Пејчиновиќевото дело Утјеше-

ние грјешним направен во Прилеп, во Годишниот зборник на Филозофскиот факултет во Скопје, кн. I, стр. 62-70). Овие зборови на Теодосија претставуваат топла химна неиспеана дотогаш од ниеден македонски човек, химна која во неслутена висина го издигаше култот на народниот збор. Крчовски и Пејчиновиќ, првите книжевници во новата македонска книжевност, со своите дела ги удрија темелите на новата македонска книжевност. Тие двајца напечатија многу стотини страници исполнети со народни мисли, искажани на разбирлив народен јазик; со своите дела Крчовски и Пејчиновиќ се жарки пропагатори на народниот јазик, но обајцата, покрај тоа што многу пишуваа и работеа да се издигне народниот говор на степен на книжевен македонски јазик, тие двајца не можеа да дадат ваква кристално јасна апологија на македонскиот народен збор. Теодосија печатарот, со својата силна прокламација во полза на народниот говор, ни остави еден вистински алем камен драг, којшто силно светли во преродбенскиот период на нашиот народ. Со оваа прокламација печатарот Теодосија стои напоредно со Крчовски и Пејчиновиќа, ако не нешто и над нив со јасно согледаната и изречена мисла за вредноста на простонародниот збор над словенскиот и рускиот. — Со своите погледи за вредноста на народниот збор во книжевноста како средство за масовно просветување на македонскиот народ, Теодосија печатарот ни се претставува како следбеник на постарите од него просветители српски Доситеј Обрадовиќ и грчкиот Адамантиос Кораис, коишто приведената мисла на Теодосија нашироко ја обработуваат и пропагираат кај своите народи.

На крајот од „предисловието" Теодосија уште еднаш ги повикува читателите да му оддадат почит на Пејчиновиќа за неговата учителско-писателска работа. Целото „предисловие" е дадено на првите шест страни од книгата. Предговорот го потпишал со полна титула: Хаџи папа Теодосија, архимандрит синаитски.

Книгата на Пејчиновиќа била многу популарна, како што беше речено погоре. Денеска се наоѓа доста често. Семинарот за македонски јазик има еден примерок. За да покажеме еден примерок од солунската печатница, го даваме факсимилот на насловниот лист од делото на познатиот наш книжевник Пејчиновиќ; во делото се наоѓа и единствената книжевна творба на големиот печатар Теодосија.

Петтата книга што ја издаде печатарот Теодосија е една практична книга: К н и г а з а н а у ч е н и е т р и х ј а з и-

КНИГА

глаголемая

ОУТѢШЕНІЕ
Грѣшнымъ

приведена на простій языкъ
ѿ Кѷрілла Іеромонаха бывшагѡ
игуменъ въ монастыръ лешечкагѡ
Стагѡ Аѳанасіа

въ тѵпъ Солѹнскій

при хаџи папа Ѳеодо́сіа Архімандріта
Сѵнаитскагѡ

въ лѣта
1840

Насловна страна од „Утјешение грјешним“ на К. Пејчиновиќ, издание на солунската печатница од папа Теодосија

ков. Книгата е печатена во 1841; се' на се' 24 листа, октаво формат. Ова е една прирачна книга, во која се дадени обични зборови и реченици, прво на македонски јазик, потоа, во вто-

рата колона на грчки јазик, и во третата на турски јазик. Трујазичникот од солунската печатница беше израз на потребата на македонската чаршија, а веројатно дека се употребувал и по школите. Грчкиот јазик во ова време беше општиот јазик на трговијата и просветата, на богослужбата во цела Турција; со него зборуваше и српската буржоазија во Србија, во Австрија и Маѓарско, во Германија; со грчкиот јазик зборуваа трговците на целиот Левант и на средоземните брегови. Нашите трговци, кои имаа врски со сите приведени земји, мораа да го знаат грчкиот јазик, ако сакаа да имаат успех во своите трговски работи. Тоа беше главната причина што папа Теодосија ги даваше во својот тријазичник елементарните познавања од грчкиот јазик. Турскиот јазик беше јазик на државната администрација, на политичкиот господар, и за нашиот човек кој поради своите работи доаѓаше во секидневен допир со власта, беше нужно да го познава тој јазик. Овие практични причини го раководеа составувачот и издавачот на тријазичникот при издавањето на книгата.

Научните испитувања утврдија дека македонскиот и грчкиот текст навистина се препечатени од познатиот Четворојазичник на влашкиот, москополскиот даскал Данил, кој беше печатен неколку пати во XVIII и XIX век. Турскиот превод го дал приредувачот на книгата.

Ова се сигурните изданија од солунската печатница. На насловните листови на сите пет книги тоа е јасно означено. Меѓутоа, има тврдења во науката дека во Теодосиевата печатница се печатени и некои други, ситни работи. Таква една работа, со голема веројатност се зема, била Таблица перваја на познатиот преродбенски работник, патописец и борец Јордан Хаџи Константинов Џинот. А. Стоилов, бугарски научник, опишува еден примерок од Таблица перваја и наоѓа дека по хартијата, техничката обработка и други надворешни карактеристики, Таблицата на Џинот е печатена во печатницата на Теодосија печатарот (10). Мислењето на Ив. Снегаров (Првата печатница . . . стр. 50 забелешка) дека Таблицата на Џинот не може да се смета за солунско издание — не е доволно убедливо. Таблицата на Џинот е денеска голема библиографска реткост. Употребувана е по македонските школи. Јазикот е македонски, а содржината претставува низа морализаторкси максими што Џинот ги превел од српски јазик (в. понатаму мојата работа: Изворот на Таблица перваја од Јордана Хаџи Константинов Џинот).

Со ова би го завршиле прегледот на изданијата на солунската печатница.

За неколку години папа Теодосија, преку својата печатница, му даде на македонскиот народ неколку корисни книги со преку дваесет печатени табаци. По македонските градови, на прочуените панаѓури, се растураа во народот, покрај други книги, и изданијата на солунската печатница: овие задните нарочно. Причината за тоа е позната: пишани на разбирлив, жив народен говор, изданијата на солунската печатница значеа голем придонес за ширењето на свеста за народниот јазик, тие значеа победа на народниот јазик над црковнословенскиот, мртвиот, и над грчкиот — туѓ јазик. Љубовта што ја покажуваше македонскиот човек кон солунските изданија се огледува и во преписите од тие книги, кои се правеле, веројатно, поради недостиг на печатни примероци.

Примерот на Теодосија ги подбудува и други луѓе во Македонија да го продолжат неговото дело, за да можат македонските писатели, покрај печатење книги во Белград, Праг, Цариград, — да печатат и на самиот наш терен.

Случајот со печатницата во Ваташа и онаа на К. Држилович во Солун зборува дека мислата и делото на Теодосија, веднаш по пропаста на солунската печатница, си најдоа следбеници во Македонија.

## 2. Ваташката печатница и даскал Камче

Прашањето за ваташката печатница во досегашните научни испитувања скоро редовно се поврзувало со солунската печатница. Погоре истакнавме дека, според извесни податоци што ги даваше народната традиција, ваташката печатница се сметаше како матица на солунската печатница. Погоре само напоменавме дека тоа не е точно. Сега ќе ја користиме можноста, во светлината на новите податоци, уште еднаш да ги претресеме главните вести за оваа печатница и да го објасниме нејзиниот однос спрема солунската.

Литературата што постои за ваташката печатница, и нарочно богатата традиција, главната улога во организирањето на нашата печатница му ја дава на стариот учител Камче.

Започнувајќи го излагањето за историјата на ваташката печатница и ние најпрвин ќе го разгледаме интересниот лик на стариот даскал Камче, давајќи притоа ситни,

нови, податоци, прибрани на самиот терен во Ваташа и по Тиквешијата.

Даскал Камче е врсник на печатарот Теодосија. Роден е во селото Курешница, близу Демир-Капија, при крајот на XVIII век; по некои автори роден е во 1790 година.

Напреднатото село Ваташа, близу Кавадарци во тоа време ги привлекуваше мнозина луѓе од целата околија да се преселат во него. И татко му на Камче ги собра плачките, жена си и малиот Камче, и се пресели во Ваташа. Кога тоа било, не се знае, но секако некаде во почетокот на XIX век. Во Ваташа Камче покажува, како вели народната традиција, голема љубов кон книгата, па бидејќи татко му не можел да му плаќа по 60 пари на месец на тамошниот учител за да го прими Камчета во селското, старовремско училиште, нашиот иден печатар бил принуден да го освојува писмото самоучки. Откако го совладал како-така писмото, Камче се истакнува во ваташката црква како добар певец. Гласот на црковен певец му отвора пат да стане набргу селски учител. Во меѓувремето тој поминал една година на Св. Гора, каде што добро научил грчки јазик. Народната традиција тврди дека Камче често одел на Света Гора, како водач на поклонички групи што оделе од разни македонски краишта на крајниот југ на Македонија, на Атос, да се поклонат и да им се восхитуваат на бројните манастири. во кои се чуваа толку многу споменици од стари времиња. Во врска со таа негова работа, се доаѓа и до тоа Камче да стане некој вид писател. За да им го олесни на поклониците снаоѓањето по манастирите и за да им даде можност за индивидуално разгледување на манастирите, даскал Камче составил еден Опис на светогорските манастири. Тој опис, како што рековме погоре, бил составен спрема некој грчки текст. Работата на даскал Камчета била, тој грчки текст да го преведе на словенски јазик. При тоа даскал Камче дал и некои дополненија, нарочно за главните, словенските манастири. Автографот на тој Опис како да е зачуван и до денеска. (11) Откако овој Опис стоел извесно време во ракопис, Камче му го дава на Теодосија, кога овој ќе ја отвори својата печатница, да го напечати. Тука се создаваат првите врски меѓу печатарот Теодосија и даскалот Камче. — *Извесни податоци за интересот на даскал Камче кон книгата* и словенската, македонската писменост и јазик ни дава една книга најдена во ваташката црква, на чие што градење работел и даскал Камче. Збор станува за книгата **Ирмологион,** печатена при Курцбека 1791, во Беч. Од записите сторени

на оваа книга дознаваме доста интересни податоци, што ни зборуваат за начинот на растурање книги по Македонија. Така од неколку записи гледаме дека книгата е купена на еден од прочуените прилепски панаѓури: „ Сиа книга ест на Вана Велков купена за 8 гроша в Прилепа панаѓира". Значењето на оваа книга, која долго време е употребувана во ваташката црква, се наголемува и со записот што го оставил на неа даскал Камче. Тој запис е еден од најраните автографи на познатиот даскал и тој ни зборува дека Камче го љубел мајчиниот јазик. Записот на даскал Камче е даден на долните маргини од лист А-О и гласи: „Сија с(вја)тaја книга — зовомаја, Ирмологија — поклонил Јован Велкович — родом Мешкович — на церков С(вјатаја) Б(огороди)ца во храму чесного јејо Успенија -- о здравии и о спасении родители — и чадом его на послужение — 1828 маја 3. Камче Даскал.

Како рековме погоре, народната традиција го поврзува даскал Камче со Теодосија печатарот токму во врска со печатењето Описот на светогорските манастири. И инаку, како што беше речено понапред, таа народна традиција знае за чести посети што ги правел Теодосија во Ваташа и Камче во Солун и Света Гора. Покрај таа народна традиција и, спрема неа, некои научни работници, го доведуваат Теодосија во Ваташа, каде што доаѓа и кавадаречкиот газда Јовко Маркович. Овие двајца го испраќаат даскал Камчета во Белград да купи таму печатница. Камче, вели традицијата, отишол во Белград, купил печатница и се вратил во Ваташа, каде организирал работа во печатницата. Печатницата работела скришум околу една година и напечатила некои ситни работи, меѓу кои, како зборува традицијата, и некои стари ваташани, и Таблица перваја на Цинот. За работата на печатницата дознава фанариотскиот владика од Струмица. Доаѓа во Ваташа, го избркува Камчета од селото, и Камче е принуден печатницата да ја пренесе во Солун, каде таа сега работи под раководството на папа Теодосија. Ваквото верување за ваташката печатница и поврзаноста со солунската печатница се среќаваше редовно во научните расправи повеќе од половина век.

Меѓутоа, врз основа на неодамна откриените архивски документи во Државната архива во Белград, проф. П. Колендиќ ја обори оваа легенда и прашањето за ваташката печатница го постави на право место. Документите од Државната архива во Белград ја потврдуваат во знатни точки народната традиција за настанокот на ваташката печатница.

Така точно е дека кавадаречкиот трговец Јовко Маркович му дал пари на даскал Камчета да оди во Белград и таму да купи печатница. Документите, природно, не го потврдуваат народното предание, до колку тоа го поврзува со оваа работа и печатарот Теодосија, којшто е мртов кога за печатницата се договараат Јовко и Камче.

Од новооткриените документи се гледа дека Јовко Маркович и даскал Камче сториле спогодба, во 1847 година, да отворат печатница во која би печателе словенски (македонски) книги. Со ова новите документи ја рушат традицијата — која беше зела место и во науката — а по која ваташката печатница е постара од солунската и дека последната произлегува од првата. Дури врз основа на овие документи се утврди дека ваташката печатница е помлада од солунската. Од ова се гледа дека во Македонија постоеле две печатници, близу една до друга и просторно и временски. И тогаш не е тешко да се разбере зошто народната традиција ги поврзува овие две печатници. И покрај сето што го докажуваат новите документи, сепак народната традиција ќе има, донекаде, право што ги поврзува овие две печатници, како и папа Теодосија со даскал Камчета. Подолу ќе се потрудам да докажам како јас ги замислувам тие врски.

Отпрвин да видиме што зборуваат новооткриените документи. Од нив дознавме дека во врска со ваташката печатница се појавила цела една афера. Како што знае веќе традицијата, и документите тврдат дека меѓу кавадаречкиот трговец Јовко Маркович и даскал Камче беше склопен договор да отворат печатница во која ќе печатат книги. За набавување на потребни печатарски материјали во Белград оди даскал Камче. Пари дал Јовко. И тоа една доста голема сума: 6.000 гроша. Даскал Камче оди во Белград и таму купува само извесна количина букви, за која дал 785 гроша. Кога се вратил во Ваташа, Јовко, кавадаречкиот газда, барал да ја види сметката. Не бил задоволен со објаснувањата на даскал Камче и целата работа дошла пред власта. Пред иследникот, Камче изјавил дека најголем дел од парите ги потрошил на патни трошоци (во тоа време од Ваташа до Белград имало 15 конака, исто толку и назад, значи цел месец патувал) и на поткупување чиновниците во белградската печатница. Власта, преку белградските органи, ја иследува работата и се утврдува дека даскал Камче немал нужда да ги поткупува чиновниците во печатницата, бидејќи набавката на печатарски материјали била слободна. Ова се вестите што ни ги даваат новооткриените документи. (12).

Што станало подоцна со Камче и Јовко, како го решиле спорот, не се знае. Но во секој случај документите јасно покажуваат дека не може да стане збор за некакво матичење на ваташката печатница спрема солунската.

Сепак да видиме сега зошто народната традиција така упорно тврди дека има врски меѓу солунската и ваташката печатница, како и меѓу Теодосија и Камчета.

Како што се изнесе погоре, народната традиција знае дека даскал Камче се познавал со Теодосија печатарот. Таа традиција знае, однекаде, дека даскал Камче ја превел книгата Служение еврејско од грчки јазик. (13). По овие двајца истото го повторуваа и други писатели. — Откако беше објавено Жизнеописанито на Натанаила Стојановича, оваа легенда за даскал Камче како преводач на Служение еврејско, се отфрли, и денеска е сигурно, како што рековме погоре, дека преводачи се Г'. Самуркаш и Натанаил Стојанович. — Како тогаш да ја објасниме народната традиција во однос на ова прашање, поготово што имаме и некои пишани поткрепи за ова. Во Семинарот за македонски јазик и јужнословенски книжевности се наоѓа еден дефектен примерок од Служение еврејско, набавен од Ваташа, на кој има запис, на долната маргина од третиот лист на предговорот, кој гласи: „С т а р а т а к н и г а з а д а с к а л К а м ч е".

Јас вака ја објаснувам оваа традиција. Ваташкиот учител А. Костенцев, којшто во шеесетте години од минатиот век учителствувал во Ваташа, имал можност, како не' известува во своите Спомени (14), да чуе од вдовицата на даскал Камче за нејзиниот маж и да види некои книги што ги оставил Камче по својата смрт. Како што не' известува Костенцев, тој често одел во куќата на даскал Камче и се качувал на таван, каде имало „4—5 чувала букви и разни колела и железарии от печатницата му, около 5—6 коли волски — разни книги, о т к о и т о п о в е ч е т о б я х а п р е в о д н а е в р е й с к и я т а л м у д н а б ъ л г а р с к и". И понатаму уште еден податок: Камче бил „даскал около 40—50 години и имал българска печатница в Солун". Од овие податоци што ни ги дава Костенцев — а што ги добил сигурно од вдовицата на Камчета — и оние вести што ги содржат документите од Државната архива во Белград, јас вака го објаснувам односот Теодосија — Камче.

Камче е учител и, покрај сето што е грчки учител, тој покажува голема љубов кон македонскиот јазик. Тоа се гледа од неговиот Опис на светогорските манастири. Во врска со тој Опис тој сигурно стапил во врска со Теодо-

сија и често имал допир додека се печател Описот, а и инаку. Обајцата биле загреани за народното дело! Заинтересиран за печатницата и сфаќајќи ја улогата на печатницата, Камче можеби го помага Теодосија материјално — а можеби и работи во самата печатница?! Какви размери зела таа помош — ако постоела, како се домислувам јас — не можам да речам. Но дека таква помош можела да постои, ни говорат следните факти. Костенцев јасно изјави дека Камче имал печатница во Солун, и никаде не вели дека Камче имал печатница во Ваташа. Неговата изјава веројатно се базира на податоците што ги добил од вдовицата на Камчета. А таа можела најдобро да ги познава работите. Ако го земеме ова како основа за дискусија, тогаш ни се поставува прашањето каква е таа печатница што ја имал Камче во Солун? Во науката за таква печатница не се знае. Јас мислам дека Костенцев зборува за Теодосиевата печатница. Камче имал несомнени врски со таа печатница. Видовме дека таму го печати својот Опис. Изданијата од таа печатница тој ги имал на таванот од својата куќа, и тоа во голем број. Само од Служение еврејско имал, како што не' уверува Костенцев, најмалку три волски коли. Тоа е преводот на талмудот, како Служение еврејско го наречува Костенцев спрема основниот збор во насловот на книгата. Откаде тоа кај Камче да се наоѓа толкав куп книги од солунската печатница? Да не бил случајно повереник на печатницата на Теодосија и да ги растурал изданијата на таа печатница во својот крај? Во списокот на претплатниците на Служение еврејско од Ваташа, покрај неколкумина други (папа Камче х. Колевич, папа Ангеле, папа Крсте, папа Михаил, Јоаникија Мицович, Никола Ризович, Јосиф Јаникиевич, Коце, Арсенија Кујумџиевич, Темелко Пинџуревич — од оваа куќа е народниот херој Страшо Пинџур, — Апостол Темелкович, Христо х. Јорданович, Димитрија Харизанович) се споменува и „словеснејши г. учител Камче" со 1 примерок. Од списокот, значи, не се гледа дека тој бил растурач на солунските изданија (во книгите од тоа време обично се бележеше името на тој што собирал претплатници од некое место; тој што ги собирал претплатниците, веројатно дека ги растурал и книгите). Како тогаш да се објасни толку голем број примероци од иста книга кај еден човек? Само на тој начин, мислам, што тој имал право, по пропаста на солунската печатница, да ги собере останките нејзини, неизгорените книги и други печатарски материјали. А такви материјали, покрај книгите, видел Костенцев на таванот

на Камчевата куќа: „4-5 чувала букви и разни колела и железарии от печатницата му“ (од Солун). Од аферата што ја имал Камче во врска со купувањето букви во Белград, се гледа дека тој купил само букви во Белград. Од каде се тогаш тие „разни колела и железарии“. Костенцев вели дека тоа се материјали од солунската печатница. Немаме причини да не му веруваме. И количината на буквите е преголема, за да може да се мисли дека се тоа буквите што ги купил во Белград и што можеле да останат кај него, откако се намирил со Јовко Маркович. Така јас ја доведувам во врска солунската со ваташката печатница. Камче или бил совласник во солунската печатница, или по пропаста нејзина ги откупил остатоците од печатницата од стариот Теодосија. Откако вака се снабдел со извесни печатарски материјали, Камче, ми се чини, можел да мисли и на печатење ситни работи. И со оваа моја поставка јас ќе се обидам да го потврдам и упорното тврдење дека во Ваташа се печатени некои ситни работи,, меѓу кои и Таблицата перваја на Јордан Хаџи Константинов Џинот. Кога зборев погоре за оваа Таблица, како за издание на солунската печатница истакнав дека тоа е мислење на А. П. Стоилов, кој врз основа на техничките — печатарските карактеристики утврди дека Таблицата перваја се одликува со истите технички карактеристики со кои и другите солунски изданија. Ако би се примило моето толкување за настанокот на ваташката печатница, како што го изложив, тогаш лесно ни е да го потврдиме народното предание и да му поверуваме на осумдесетогодишниот старец Јане, ученик на даскал Камче, дека Камче печател таблици, од чија содржина гледаме дека станува збор токму за Таблицата перваја на Ј. Х. Константинов Џинот (А. Шопов, Првата. . ., страна 162). За печатење на ситни работи, каква е Таблица перваја, даскал Камче можел да ги користи останките од солунската печатница; за самата работа тој можел, можеби, и сам да ја исполни. Со вакви материјали печатена, Таблица перваја на Џинот можеше да ги има сите карактеристики на солунската печатница, како што тоа го констатира А. П. Стоилов, та да му се чинело дека тоа е солунско издание. Сега станува прашање: кога Камче ја пренесол печатницата, односно останките од солунската печатница во Ваташа? Врз основа на записот што се наоѓа на единствено познатиот примерок од Таблица перваја, што го сторил ѓакот Иванчо Џумали на 5 август 1845 година, мораме да претпоставиме дека Камче пред

таа дата ги пренесол материјалите од Солун и ја инсталирал печатницата во Ваташа. Кога тоа било, не ни е познато.

Откако напечатил некои ситни работи — од кои можеби и Таблица перваја на Цинот, — даскал Камче можеби се обидол да печати и нешто поголемо. Тогаш се покажала потреба за поголема количина печатарски букви и тој, по договорот со Јовко Маркович и со неговите пари, оди во Белград и таму купува само букви, бидејќи имал веќе дома потребни машинерии. Што станало по аферата со Јовко, не ни е познато. Никакви изданија ваташки немаме. Камче беше веќе остарел, можеби немал ни материјални средства а можеби и умрел набргу, како мисли Снегаров „към 1848" (привед. дело, 33), односно околу таа година, па до 1855 год., спрема разни автори.

Легендата дека Камче го превел Служение еврејско можеби ја создал самиот Камче, кога ги продавал примероците што беа кај него, по пропаста на солунската печатница. тоа му беше лесно, бидејќи во книгата не стои кој ја превел.

Во врска со прашањето за печатниците Солун—Ваташа, напоменувам дека Ј. Иванов претпоставува (Иванов, Българите в Македония, II издание, страна 87, заб. 1) дека и материјалите од солунската печатница биле пренесени во Ваташа; со неговата мисла не се слага Снегаров (Приведеното дело, страна 34, заб. 2).

Во врска со стогодишнината од набавката на печатарски материјали во Белград, — 1848 г. — со која година проф. Колендиќ го смета и евентуалниот почеток на ваташката печатница, во октомври 1948 година изведов, со група од седумнаесет студенти по македонски јазик и книжевност, повеќедневна истражувачко-научна екскурзија во Ваташа и Тиквешијата. Резултатите — во овој поглед се незнатни. Во самото село Ваташа уште е жива традицијата за даскал Камче и неговата печатница. Но јасно се гледа дека денешното познавање на ваташаните во однос на печатницата и Камче е резултат на лектира, што постои за ова прашање. Било кого да прашате за печатницата и за даскал Камче, сите ќе ви ги повторуваат мислите што сте ги сретнале кај Шопов, Поп Антов и др., кои пишувале за ова прашање. По деталното истражување на сите домашни библиотеки, на црковната и манастирските библиотеки во околните манастири и села, ние останавме убедени дека денеска во овој крај — откаде најдовме стари ракописи од XV-XVI-XVII век и доста старопечатни книги — нема зачувано

ниедно дело, ниедна книга, ниедна таблица што би била напечатена во Ваташа.

Сакајќи да го утврдиме местото каде била печатницата, ние добивме многу противречни одговори; барем три места се гордеат дека таму била сместена печатницата — сите три околу црквата; и околу тие места постарите ваташани знаат дека, како деца, наоѓале некакви букви со кои се играле. Од останатите печатарски материјали што ги споменува Костенцев нема ни трага. Во врска со печатарските букви добивме едно соопштение од 65-годишниот ваташки учител Пане поп Коцев, спрема кое тој сам се играл со букви во Кавадарци, некаде околу 1890 година. Дали се тоа буквите што ги купил Камче во Белград па ги задржал, евентуално, Јовко Маркович? Некои, недоволно убедливи, известувачи ни докажуваа дека во Кавадарци имало печатница и книговезница!

Сигурно во врска со ваташката печатница се и вестите што ги оставиле Англичанките Макензиева и Ирбиева во својот Патопис од 1868, каде што велат дека неодамна во Велес имало печатница.

Прашањето за македонските печатари и печатници во првата половина од XIX век со ова би било, главно, разгледано. Надвор од овие печатници ќе се јавуваат поедини македонски печатари. Нивната работа ќе се протегне и во втората половина од XIX век.

Таков еден печатар е Јоан Димитриевич Охриѓанин. Димитриевич е човек близок до црковните кругови. Тој бил еден од првите учители за старословенски јазик во богословијата на остров Халки. Долго време живеел во Цариград, каде, при патријаршиската печатница, ќе напечати неколку чисто богослужбени книги и една граматика. Освен во Цариград Димитриевич ќе печати книги и во Белград. Извесни негови ракописи се зачувани до денеска; а делата што ги напечатил се следните: Првоначална нука за Должностите на человека... Цариград, 1844, Службеник малиј... Белград, 1845, Граматика за славјански јазик с греческо изражение — Цариград, 1850. Подоцна, во седмата деценија од XIX век, ќе напечати уште некои книги. Така во 1869: Пасхалија сирјеч песнено последование, во Цариград. Делата на Димитриевич, како што се гледа, наполно се во духот на делата што ги дадоа претставниците на првата книжевна генерација во новата македонска книжевност. Покрај чисто црковни текстови, кај него имаме работа и со една

школска книга, граматика, која им служи на студентите во богословијата на Халки, а и инаку. Таа граматика ќе служи подоцна како образец и на други граматичари (како што е случајот со Граматиката на Неофита Рилски).

Набргу по пропаста на солунската печатница, односно по снемувањето на ваташката печатница, во првите години од втората половина на XIX век, во Солун ќе проработи печатницата на Киријак Држилович, од која веќе во 1852 година ќе излезе еден македонски превод на евангелието: Кониковското евангелие, дадено на говорот од Еницевардарско, а печатено со грчка азбука.

Работата на македонските печатари и печатници во Македонија покажа дека на нашиот терен беа израснале такви сили, што имаа знаење и смелост својот мајчин јазик, македонскиот, да го издигнат на степен на еден книжевен јазик, да го претпостават на грчкиот, црковнословенскиот и др. јазици, со кои се служеше нашиот народ во тоа време. Улогата на делата од првите наши писатели, потоа од првите наши печатари и печатници, гледана од таа гледна точка, се покажува како многу позитивна, како решавачка во ширењето на народниот јазик, во отстранувањето на туѓите јазици.

---

## ИЗВОРОТ НА ТАБЛИЦА ПЕРВАЈА ОД ЈОРДАНА ХАЦИ КОНСТАНТИНОВ-ЏИНОТ

Во својата учителска работа по разни градови во Македонија, Јордан Хаџи Константинов, покрај други учила и книги, употребувал и таканаречени „таблици", еден вид буквар со разновиден материјал. Со таблици се служело скоро по сите школи кај Србите, кај Македонците, Бугарите, Румуните во текот на XIX век, нарочно во неговата прва половина.

Во научната литература, во која се зборува за Јордана Хаџи Констанинов, се рече дека тој за време на своето живеење во Самоков, каде што одел на училиште, имал можност таму да види бугарски таблици и, угледувајќи се на тој обичај на служење со таблици во школите, ги вовел тие таблици (1) во школите што ги организирал во Македонија. „За учениците от своето училище той е отпечатил нравственно-религиозни правила в вид на стенна таблица, наречена „первая таблица" в печатницата на хаджи Теодосий Синаитски в Солун, с когото, вероятно, се запознал, когато е бил ученик в Солун" — пишува Антон П. Стоилов (2) во една своја книга, откако пред тоа имал можност да го објави текстот на Таблицата на Јордан Хаџи Константинов (3) Во софискиот Етнографски музеј, пишува А. П. Стоилов, во текот на Првата светска војна била донесена една таблица „печатена от учителя Јордан хаджи Константинов Џинот" Таблицата била најдена закачена на еден од ѕидовите во Дивотинскиот манастир Св. Троица, Софиско. Важноста на пронајдената таблица била, спрема А. П. Стоилов, во тоа дека била напишана „на велешко наречие".

Своето тврдење дека Таблицата на Ј. Х. Константинов е печатена во Солун, А. П. Стоилов го базираше врз анализата на печатарските карактеристики на самата Таблица и односните во делата за кои сигурно е утврдено дека се печатени кај хаџи папа Теодосија Синаитски. Така букви-

те и „ѕвездичките" со кои е урамена Таблицата се еднакви со буквите и ѕвездичките со кои е печатена и книгата Служение еврејско во Солун во 1839. Од моја страна можам да додадам дека примерокот од Служение еврејско, што се наоѓа во Народната библиотека во Скопје, како и примерокот на Семинарот за македонски јазик — Скопје, не ги имаат украсени страниците со ѕвездички, освен што неколку ѕвездички има на првите две-три страници и тоа не околу страницата, туку само под заглавието; но со ѕвездички се украсени наоколу другите изданија на солунската печатница од хаџи папа Теодосија: Началное учение с молитвами утренија, 1838, Утјешение грјешним, 1840, Книга за научение трих јазиков, 1841.

Инаку, додава А. П. Стоилов во својот кус опис, на Таблицата не е означено каде е таа печатена, ниту која година е печатена. На крајот на таблицата се напечатени следните иницијали: „Јор. Х. К. в' учителній". Таблицата е печатена „на два стълбца". Целата таблица ја донесува А. П. Стоилов.

Таблицата се' на се' содржи, во дваесет алинеи, малку поголем од тој број афоризми со морално-дидактичен карактер. Почнува со бога од кого треба човек да се бои, како од најголем цар и судија. Потоа се советува учителот (ученикот) како да се однесува во животот, како да стане чесен и исправен член на општеството. Да не им се руга на сиромасите, да ги помага бедните и воопшто оние што имаат потреба од помош. И така натаму: се' дидактично-морализаторски афоризми со кои се настојува да се облагороди младата ученичка душа.

За Таблицата на Ј. Х. Константинов пишувал и Ј. Х. Васиљевиќ. И тој, спрема описот на А. П. Стоилова, тврди дека Хаџи Константинов во 1839—1840 (?) напечатил во Солун „своје таблице за ђаке, по којима се... предавало" (4) и ја препечатува скоро целата Таблица што ја објави А. П. Стоилов.

Сакајќи да го утврди карактерот на Таблицата на Ј. Х. Константинова, Јован Хаџи Васиљевиќ тврди дека таблиците „више су препис са ондашњих србијанских (и војвођанских) таблица, које су у оно доба кружиле по оним странама" (5), како и да „сама садржина „Јордановић Таблица и записи из Велеса сведоче да је Јордан одржавао српску наставу" (6).

9*

Извесни податоци во врска со Таблицата се обиде да даде Христо Поп Антов: „В Ватоша е била напечатана и „Первая таблица" от Йордан Х. Константинов Джинот, в която не е отбелязана нито годината на печатането, нито мястото, което се обяснява с факта, че печатницата в Ваташа е работила тайно, без разрешение от властьта... Т а б л и ц а т а  с е  с ъ с т о я л а  о т  е д и н  д е б е л  л и с т: 44 с м. д ъ л ж и н а  и  3 2  с м. ш и р и н а. Ц е л и я  т е к с т  е  б и л  д а д е н  в  з в е з д и ц и  (курзивот мој). Таблицата е съдржала малки нравоучителни изречения" (7)

Дадов детален опис на Таблицата перваја од Јордана Хаџи Константинова, покрај другото, и заради тоа да можат заинтересуваните читатели да ја побараат оваа Таблица (и можеби и некоја друга со слична содржина) по старите градски, селски и манастирски школи и цркви, каде мора да е зачуван некој примерок. Еден примерок од  Т а б л и ц а  п е р в а ј а  што е најден во Ваташа, го опишал печатејќи го текстот, А. Шопов (Првата печатница, 163—164).

Интересни се податоците на Х. П. Антова по тоа дека сега ја имаме јасно опишана Таблицата на Ј. Х. Константинова со материјалот на кој е напечатена, со форматот нејзин, со печатарски карактеристики (ѕвезди, два столпца). Тоа била, како што се гледа, една голема Таблица, цел еден ферман како би се рекло во народот, кој висејќи на школските (и црковните) ѕидови им бил постојано пред очи на учениците (и верните), како еден потсетник, како треба да се однесуваат во животот. Друг еден интересен момент во описот на Х. П. Антова е тврдењето дека Таблицата е печатена во Ваташа. Денеска, по резултатите до кои дојде проф. Петар Колендиќ во својата расправа  З а  п е ч а т н и ц а т а  в о  В а т а ш а (8), т.е. дека отворањето на печатницата во Ваташа не може да се датира порано од 1847 година, и земајќи го предвид записот на ѓакот Иванчо Цумали, направен на примерокот од Таблицата најдена во црквата св. Троица, во 1845 година, — како да излегува дека Таблица перваја на Јордана Хаџи Константинова не можела да се печати во Ваташа, односно таа би можела таму, евентуално, да се печати со старите материјали од солунската печатница, како претполагам во мојот прилог за Ваташката печатница и даскал Камче (в. понапред). Останува, засега уште неутврдено дали Таблицата е печатена во Солун, кај Хаџи папа Теодосија или во Ваташа.

Кога е печатена? Од записот на ѓакот Иванчо Џумали се гледа дека таа е веќе печатена во 1845, односно по таа година не можела да се печати, бидејќи записот е од таа година. Бидејќи Хаџи папа Теодосија умрел, спрема досегашните научни испитувања, во 1843, кога престанала со работа и солунската печатница, — тоа ни по 1843 година Таблицата не можела да се печати во Солун, кај хаџи папа Теодосија.

Од едно необјавено писмо на Јордана Хаџи Константинова, што го имам јас во препис, се гледа дека Џинот пред 1842 година, три години бил прогонуван од велешкиот владика Игнатија. За тоа време, т. е. од 1838/39—1842 г., кога бил прогонуван од Велес и ја затворил својата школа, Ј. Х. Константинов патувал: „Но јаз отидох во Солун, во Св. Гора, во Хиос (Сак'с), во Патмос, и па си дојдох дома. Па почех да учам возљублените наши Славчиња, и ступах с едно уредно напредие, и успех показах". Дали во овој период, на ова патување Ј. Х. Константинов ја печатил својата Таблица перваја?

* *
*

Поради недостиг на материјали оставајќи го отворено прашањето за тоа кога и каде е напечатена Таблица перваја, да одговарам на поставената главна задача во оваа студија, каде е изворот на Џиновата Таблица перваја? Досега, колку што ми е познато, не знам дали некој се интересирал за ова прашање, т. е. дали некој пишувал за изворите на Таблица перваја.

Во барањето на изворите на било кое дело може да се тргне врз основа на податоците што за тоа ги дава авторот на односното дело, во самото дело, во забелешките, во цитатите и сл., или изворите се бараат меѓу оние писатели што ги читал авторот на делото, или пак во оние дела што по својот карактер се слични на карактерот од делото што се проучува.

Јордан Хаџи Константинов во својата Таблица перваја не ни го назначи изворот што го користел при составувањето на својата Таблица. Ни останува изворот да го бараме кај писателите што ги читал Ј. Х. Константинов. Во донекаде зачуваната библиотека на Ј. Х. Константинова, опишана од Коста Дошен и од Ѓорѓи Шоптрајанов, се разгледаа делата, но изворот не е најден (9)

Преостанува последното, изворот да се бара во литературата со многу сличен карактер. Таблици, по кои, и м а

многу изгледи, ја изработил својата Таблица и Ј. Х. Константинов не можев, за жалост ,да добијам. Но и за тие таблици, евентуални изворници на Таблицата на Ј.Х. Константинова, постоел еден општ извор, односно постоеле повеќе општи извори. Еден таков општ извор го најдов во делата на многупопуларниот српски книжевник Доситеј Обрадовиќ.

Доситеј Обрадовиќ, „духовниот препородител на српскиот народ, творецот на новата српска просвета и книжевност", „српскиот Сократ", со своите идеи не остана ограничен само кај Србите. Неговите дела и преку нив неговите мисли, неговите идеи, неговиот борбен став за општонародното просветување, за просветното и културното издигнување на народните маси, неговиот опозиционен и критички став спрема запуштеното свештенство и неработното калуѓерство, неговата широка верска толеранција „брат је мио које вјере био" — се оние основни движечки сили што го сторија Доситеја не само најомилена просветителска глава кај Србите, туку тоа се елементи поради кои Обрадовиќ стана сакан писател и образец и кај другите Јужни Словени, и кај Румуните. Упливот на Обрадовиќа се секава и кај Словенците, и кај Хрватите, и кај Бугарите и кај Македонците. Многубројните изданија на Доситеевите дела кај Бугарите зборат за големата улога што тој ја одиграл во бугарското просветно и културно преродување. Бугарскиот научник Бојан Пенев детаљно и коректно го проследи и утврди значењето и улогата што Доситеј ја одигра кај Бугарите (10). Меѓу другото, Пенев докажа дека едно дело на Доситеја, Ижица, е најмногу преведувано, препечатувано. Ижица била толку популарна, што им служела на бугарските учители како учебник по кој предавале во школите.

Како што е случај кај Србите, Бугарите и другите Јужни Словени, така исто и кај Македонците се видни трагите што ги оставил Доситеј Обрадовиќ. Во примерот на Јордан Хаџи Константинова тие траги се нарочно јасни. И не само до колку тоа се однесува до изворот на Таблицата, туку и инаку Доситеј со своите погледи на светот и на општеството влијаел многу на нашиот писател, којшто во тој поглед се покажува како негов ученик.

Доситеј Обрадовиќ е познат кај Македонците уште порано, пред Јордана Х. Константинова. „Кирил јеромонах лешечкаго манастирја Доситееву благополучију и душевному спасенију рачител" — е личната изјава на еднаот од првите наши книжевни работници Кирил Пејчиновиќ — Те-

тоец, напишана на еден егземплар од неговото прво дело Огледало, Будим, 1816 (11). Кириловата изјава на денешен јазик вака изгледа: „Кирил јеромонах на лешечкиот манастир, љубител на Доситеовиот успех и на душевното спасение". И оваа изјава е најстар, досега, познат документ за упливот на Доситеја во Македонија. Дека Доситеј и порано имал допир со разни Македонци, во српските области во Австрија, тоа е познато; дека тој за време на своето пребивање во Хиландар, на Св. Гора, имал исто така можност да се запознае со разни Македонци, лесно е да се претпостави. Само што тие контакти биле пред времето кога Доситеј Обрадовиќ можел да врши некакво културно влијание, бидејќи тие контакти се од времето кога и самиот Доситеј го барал правиот пат, кога уште не беше ги напишал своите дела полни со мисли за просветување, полни со рационалистички погледи . . .

Дека Доситеј Обрадовиќ бил познат во Македонија, покрај изјавата на Пејчиновиќа, имаме и некои други податоци. Повеќе пати цитираниот д-р Јован Хаџи Васиљевиќ во споменатата книга тврди дека делата на Доситеја биле читани во Македонија во текот на XIX век. Заправо во 1842 година, во годината што ја земам како една од годините кога Ј. Х. Константинов можел да ја печати својата Таблица, во 1842 година, цариградскиот патријарх Антим „свакако по извештајима својих епископа и митрополита у нашим јужним областима, тражио је од српске црквене управе да се„ шта више, и у Србији конфискује Обрадовићева књига „Живот и прикљученија Доситеја Обрадовића" поради тоа што во автобиографскиот спис на Д. Обрадовиќа „нека против учења православне цркве умствованија изражена нашле се" (12). А работи што не им биле пријатни на црковните власти имало доста во автобиографијата на Обрадовиќа. Полно хули на ленивите и развратените калуѓери, полно критики против раководителите на црквата во Македонија, против раскалашните и противнародно расположените владици-фанариоти имаме изречено од страна на нашиот Ј. Х. Константинов на повеќе места, јавно, во општеството, преку печатените работи, преку дописките во Цариградски весник; такви напади против ненародното свештенство имаме во неговата објавена и необјавена кореспонденција.

Критиката што ја изречува Ј. Х. Константинов против црковните кругови е несомнено предизвикана од вистинскиот лош и негативен став на црковните луѓе во дадениот момент

и порано против народните интереси; но во ставот на Ј. Х. Константинова имаме сигурно и силно влијание од Доситеја Обрадовиќа. Од бројните напади што Џинот ги врши против поповите и владиците, да приведам само неколку примери. Опишувајќи ги старините во Тиквешко, во манастирот Моклишта, вели дека „во тој манастир имало е до 20 товари ракописи и сега има, но не знајат нихната чест, ги кинат и прозорците си лепат, а поповите капи си прават т. е. мукави за шапки". (13). И така Џинот ни остава еден важен податок што ни зборува како страдале нашите книжевно-историски старини, и од кого страдале, покрај од воените непогоди, од непријателите... Ј. Х. Константинова го пре онеле владиците од Велес, од Скопје, од Битола. Тие го анатемисуваат, го гонат, му пречат во неговата школска работа, дека тој, по изјавите на владиците „еретически учи". „На успение пресвјатија Богородици в црква (во Велес) ми прочетиха афорезмо и запретиха никој дете да непушти у мене да учи" (се зборува за периодот од 1838—1842 г., во необјавеното автобиографско негово писмо, пишано на 23.IV.1856 г.). И подоцна Аксентија го прогонува, по 1847 година, и тој владика „Болгарин" „хиљаду пути по зол е од првите (Грчките владици)", тој го проколнува: „в црквите даде проклетија, којќе прати у мене да учи да е проклет" (Необјавеното писмо). И овие проклетства што јавно пред светот, по црквите, ги изрекнуваат против Јордана Хаџи Константинова скоро сите владици штом ќе дојдеа во Македонија (главно во Велес), се резултат од работата на Ј. Х. Константинова, тоа доаѓа оттука што „тој — Јордан — сака да расипе верата, анатема нему"! како им изјавува владиката Игнатија на велешките чорбаџии на едно собрание свикано во дворецот на владиката, каде се решавало какви мерки да се преземат против „фармазонот", рушителот на верата — Џинот (во споменатото необјавено писмо од 23. IV. 1856). И таков глас, како рушител на верата, го следи Ј. Х. Константинова и во Тетово, каде учителствувал некое време. Од една достава од 18 октомври 1868 година испратена од Тетово до скопскиот владика Пајсија а против Ј. Х. Константинова, се вели, меѓу другото, „но чрез безбожниот учител Јордан, от како ступи у наш грат несреќникот изразмешка све народот еден со други да се возненавидат... млогу работи лоши стори. Тои ништо

човек. Церкви хули и обрјадите церковни и попови и калуѓери... и хули на бога, ружи црквени обреди" (курзивот мој) (14). Од овие богомилски напади против поповите и калуѓерите, против црковните обреди, го гледаме нашиот нов поп Богомил, потсилен со мислите на Доситеја Обрадовиќа.

Доситеја Обрадовиќа Ј. Х. Константинов го става на чело на една група српски книжевници, кои, во една своја статија, ги наречува „светилници мужие кротковисокомислени и дејателни Доситеј, Раич, Мушицки, Давидович" (во Цариградски весник, 1852, бр. 85). Со овие книжевници Ј. Х. Константинов се занимавал, ги читал нивните дела, како што ги читал делата на други книжевници, застапени во неговата библиотека, односно за кои станува збор во неговата кореспонденција, што ја објавувам на друго место. Дека Ј. Х. Константинов се занимавал со читање на српската книжевност, тоа е, покрај горното, јасно и врз основа на неговиот јазик, кој е полн со србизми, со облици земени од српскиот јазик, со српски зборови. И покрај извесни разочарувања што ги имал со извесен број влијателни личности во културниот и книжевниот живот на Србија, до крајот на својот живот Џинот ја следел српската книжевност, српскиот печат. Еден од првите и најопширни негови биографи истакнува дека „в последните години Й. Х. Константинов се предал на изучване сръбската литература. Получавал сръбски списания" (15). И пред да оди во прогонство, Ј. Х. Константинов купувал и на разни други начини набавувал српски книги, списанија, весници. Со размена на старини: стари пари, ракописи; преку апели давани во српскиот печат да му се испраќаат српски книги како подарок (Српске новине од 13 ноември 1856 — спрема Ј. Х. Васиљевиќ, прив. дело, стр. 111, забелешка). — Дека меѓу таа литература што ја набавувал Ј. Х. Константинов биле и делата на Доситеја Обрадовиќа, не треба многу да се сомнева.

*

* *

За својата Таблица перваја — најпосле да преминам и на нејзиното детално разгледување — Ј. Хаџи Константинов ја користел книгата на Доситеја Обрадовиќа: Ижица или Књига зовома Доситејева Ижица из некоих елиногреческих књиг собранаја, и напрости славјаносербски јазик ис-

писанаја... Тоа е првиот спис од кој еден дел — првата редакција на тој спис — го составил големиот српски просветител за време на своето кусо пребивање во Далматинско Косово, во домот на српскиот свештеник Аврам Симиќ. Пред да оди во Грција, таму, по елинските школи да ја собира старокласичната мудрост, Доситеј остана во Далматинско Косово еден месец. За тоа време, на молба од најстарата ќерка на попот Аврам, Јелена, Доситеј ја составува книшката Ижица. Набргу ова Доситеево дело станало толку омилено, што во многубројни преписи се ширело по цела Далмација под заглавието „Доситејова буквица". „Ово је први повод и узрок да се у мени велика жеља заче и роди, да ми само дотле Бог дарује живот док што српски на штампу издам и прекрасним кћерма и синовом рода мојего сопштим" (16). И тоа е ембрионот на Ижица. За жалење е дека од тој спис на Доситеја се нема најдено ниеден егземплар — иако тој се ширел во Далмација во многубројни преписи и разни редакции.

Успехот на првата негова книжевна работа го охрабрува Доситеја, така што тој, по враќањето од грчките школи — каде се запознал со грчката мисла — во Плавно, пак во Северна Далмација, каде учителствува една година, „у школи плаванској, при цркви свјатаго в. Мученика Георгија, марта 16, 1770" ја напишува Ижица во обликот како ја имаме денеска; во неа се внесени мисли од првата негова Буквица и од неговиот Венац од алфавит (Скрадин, 1770 г.).

За настанокот на Ижица вака се изрази првиот нејзин издавач Севастијан Илиќ во предговорот на првото издание: „У Косову се зачела и написала, у Скрадину и по другим местима поправљала се; а у Плавну се, међутим, док се неким на дар преписивала и у бољем виду усавршавала" (С. Илиќ, во предговорот, стр. VIII, цитирано према Р. Врховац, Доситејеве књижевне првине, Бранково коло 1911. стр. 185). Со мислата на С. Илиќа се согласува и К. Радченко кој изјавува дека меѓу бројните редакции на Ижица имало неколку преработки направени и од самиот Доситеј. (Во студијата: Новооткрытая Буквица Доситея Обрадовича, 1902 — спрема приведената статија на Р. Врховац, стр. 185).

Давајќи им на своите книжевни првини (првата Буквица 1765, Венац од алфавит, Скрадин, 1770) дефинитивен облик во Ижица, како што ја имаме денеска напечатена,

Доситеј — како што се констатирало веќе во науката — уште во почетокот на својата книжевна кариера — ги изнесе „у заметку готово све књижевне и моралне идеје практичног филозофа Доситеја, разрађене у потоњим већим делима“ (Р. Врховац, приведеното дело, стр. 185).

Ижица на Доситеја Обрадовиќа првпат е печатена во 1830 година, потоа повеќе пати. Била популарна во српската книжевност. И во бугарската исто така Ижица била многу популарна. Видовме до какви резултати дојде проф. Пенев. „Некои Доситееви съчинения са били въведени за изучване в нашите училища. Илия Р. Блъксов ми съобщи, че като селски учител през 1857/1859 си е служил при предаването с Ижица" (17). И за да се задоволат тие потреби, кај Бугарите Ижица се преведува три пати и се препечатува повеќе од три пати.

Делото на Доситеја Обрадовиќа Ижица не е користено како школски текст само во Бугарија; таа одамна пред да се преведе во Бугарија и да се воведе во бугарските школи, е употребувана — еден нејзин дел — и во македонските школи, сигурно во школите што ги раководел Јордан Хаџи Константинов, и тоа во вид на таблица. Таблицата на Јордана Хаџи Константинова содржи најголем дел мисли извлечени од Ижица на Д. Обрадовиќа, и тоа од Част I Ижичини дарова.

Во користењето на Ижица за својата Таблица Јордан Хаџи Константинов се служел со разни начини, ако не користел веќе една готова таблица, како што претпоставува Ј. Х. Васиљевиќ (18), која Константинов само ја превел на македонски. Во однос на Ижица — Таблицата на Ј. Х. Константинова ги покажува следните карактеристики. Џинот или преводи буквално, збор по збор од српски на македонски и со тоа ни го дава првиот македонски превод од српски јазик, или комбинира по две-три или повеќе мисли Доситееви и ги дава во еден ук, или пак ја задржува основната мисла на Доситеја Обрадовиќа и ја искажува на свој начин, со свои зборови.

За да покажам како стои Таблицата на Јордана Хаџи Константинова спрема односните партии во Ижица на Доситеја Обрадовиќа, ги давам обата текста еден по друг. Ижица ја употребувам во изданието од 1911, коешто е најкритичко издание на Обрадовиќевите дела; а Таблицата по изданието на Антона П. Стоилова, (19).

**Јор. Х. К(онстантинов)**
**Таблица перваја**

(1) От бога бој се, от најголем цар и Господар и Судија.

(2) Бегај от неправедно богатство, не се срамуј, говори што е право.

(3) Не суди по хат'р, ни сиромаха ни богата; на сиромаха не се ругај: поможи му колко можеш: којто нема подај му што можеш и не речи: чекај до изутрина.

(4) Дигни го оног человека којто е паднал, зашто сичките можеме да паднеме.

(5) На беди го (На беднага) смилуј се: грешника поучај а не осуждај, зашто сичките сме пред Бога грешни.

(6) Чувај се од туѓа крв: ако носиш оружие, брани се с него, а не убивај.

(7) Верен биди на комшиите си: не им завидуј којто се поголеми од тебе.

(8) На лошите человеци да се не гнасиш но на нихните лоши работи, и чувај се себе от них: кога ќе им биде нужда поможи им.

**Д. Обрадовић**
**Ижице први дарови**

1. Бога бој се како највећега цара, и господара, и судију.

6. Бежи од неправедна богатства: својим трудом тражи себи живљење.
7. Не стиди се рећи што је право.

9. Не суди по атару ни богату ни сирома'у.
13. Сирома'у не ругај се: помози му колико можеш.
16. Оному који нѐ има што можеш подај; не реци: чекај до сутра.

17. Дигни онога који је пао; сви можемо пасти.

18. Бедному смилуј се.
19. Грешника саветуј, и не осуди; сви смо пред Богом грешници.

20. Чувај се туђе крви. Ако носиш оружје, брани се с њим, а не убиј.

21. Веран буди комшијам својим.

22. Не завиди бољим од себе.

23. Ни на зле људе немој мрзити ма мрзи на њи'ова зла дела; себе од њих чувај; кад им буде нужда помози им.

| | |
|---|---|
| (9) Златољубецо којто љуби злато, во веки е сиромах. | 24. Бежи златољубија; златољупцем никада не може бити доста: вавек су сиромаси, јер не виде оно што имају, гледајући оно што желе. |
| (10) Обуздавај (заблисуј си) љутината, кога си срдит не говори ништо. | 26. Зауздавај гнев, и кад си срдит, не говори ништа. |
| (11) Не биди како хрслан во куќата ти, избеснет во табието си. | |
| (12) Што сакаш да кажиш, секому не кажуј, зашто не може да ти чува зборо. | 29. Гледај што ћеш кому казати; не казуј комгођ оно што он није кадар примити: није за луда велико учење, нити су за лукава свете речи. |
| (13) Блага реч гвоздена порта отвора'; добра реч е драги камен. | — Част III Рци: Реч добра јест драги камен, стр. 500. |
| (14) Славата и безчеста на человека от збород и от јазико отпаднуе. | |
| (15) Јазик сладок умножуе пријатели, от враговите твој иставај се а от пријателите си тврде добре чувај се. | — Јест прво, стр. 492; Р. Рци, 500 |
| (16) Пријател верен покров јак, пријател вечно е врач (хеким) на живота. | — Општи мисли во одделот Ж-Живљете прво, стр. 493—494. |
| (17) Лош человек од триста кучиња полош е, зашто ним ќе им дадеш по | — Општи мисли во одделот Пси, стр. 505, каде и и оваа мисла: Гори е од триста паса зао и лукав човек. |

едно залче хлеб, ке се разберат, ама лошјо человек не се разбира никак.

(18) На слепио и сакатио лек се находи но на непаметнии не се находи, зашто слепио може да ходи, а сакатио да му каже јахајки п'то.

— Евангелска парабола за слепиот и хромиот, и Буки друго, стр. 489.

(19) Ако бидеш себе лош, ами на Бога и на народа како ке бидеш добр.

(20) О брате, со сладост примај ги овија речи.

Тоа е Таблицата перваја на Јордана Хаџи Константинов и еден од нејзините главни извори: Ижица на Доситеја Обрадовиќа.

При препечатувањето на Таблицата ги задржав сите јазички и правописни карактеристики; само што е текстот даден во денешна азбука и направени се извесни ситни поправки во интерпункцијата.

Во врска со зависноста на Таблицата перваја на Ј. Х. Константинова спрема Ижица први дарови од Доситеја Обрадовиќа — истакнувам дека има поклопување и во зборовите: перваја и први.

## ЕДНА НЕОБЈАВЕНА СТИХОТВОРБА НА ЈОРДАН ХАЏИ КОНСТАНТИНОВ—ЏИНОТ

За Јордана Хаџи Константинов, популарно познат под името Џинот, како стихотворец се знаеше и од порано, од студиите во кои се зборуваше за него.

Така Васил К'нчов во својата студија за Џинот (1) знаеше дека „често е писал нашия всестранен учител и стихове с които е агитирал или изказвал своите тъги" (2). И како пример ја донесува песната Плач на скопското училиште многотрудное — напишана „през 1852 година, кога гоненията срещу него от страна на владишката партия били много усилени". Целиот Плач е една стихотворба се' на се' од 23 доста неуспешно и грубо римувани дистиха, во осмерци и деветерци. Во неа Јордан Хаџи Константинов ги изнесува своите напори чинети во Скопје пред околу сто години на просветувањето на скопското население. Тој ни пее:

„Ништо зло аз не сотворих,
Но сја трудих и сја борих
Училиште да отворим,
незнањето да изгоним.
Децата им добро учих
да писуват ги научих..."

И во тој тон го изнесува школскиот програм спроведуван во скопското училиште. Секој ден предавал граматика, етика, општа историја, географија итн., но се нашле непријатели што го прогонат, за што ни пее — плаче во вториот дел од песната.

Плачот на Јордан Хаџи Константинов е една од првите стихотворби напишани на македонски јазик; по неа Џинот напишал уште неколку стихотворби и со нив тој ни се претставува како еден од првите македонски стихотворци. Пред него само овде-онде се сретнува некој македонски стих. Од книжевна гледна точка Плачот е една ладна, безидејна и

безусетна стихотворба. Но при сето тоа таа ни ги покажува првите чекори на македонското стихотворство и си има едно посебно историско-книжевно значење. Освен оваа песна, Џинот испеал уште неколку песни, што ги напечатил во Цариградски весник. Така, пред Плачот на скопското училиште Џинот напечатил една панегирична песна, во која ги слави школите во Бугарија, па го слави и своето:

Па и наше училиште скопско,
Во Албанско и во Македонско.
Позовнало Минерва да дојде,
Плете венци, тихо кротко иде...

Сите 64 десетеречки стиха во оваа песна обична се проза, пофалба на просветните настојувања на учителите и на султанот (Цариградски весник, бр. 55 од 6.X.1851 год.).

Несфатливо е дека Џинот можел да испее (или да препее-преведе) една песна како што е песната Дионис Вакхо, винска песна, полна пофалби на виното и презир спрема просветата и науката. Да го нема заjадливиот крај на песната, врз основа на оваа весела песна, Џинот би ни изгледал поинаков одошто го прикажуваат неговите биографи, (Цариградски весник, бр. 64 од 8.XII.1851).

Извесни книжевни квалитети има стихотворбата Труд ми е името (Цариград. весник, бр. 64 од 8.XII.1851 год.). Во неа ја имаме изјавата на Џинот дека тој е љубител на убавината, на уметноста и, најповеќе, на трудот.

Со громки просветителски повици исполнета е стихотворбата Аврора (Цариград. весник, бр. 88 од 21.VI. 1852 т.), во која ги буди заспаните сонародници:

Оште ли во мрак ште будете!
. . . . . . . . . . . . .
Ето свешта запалете,
Очите ваши отворете
. . . . . . . . . . . . .
Во наука да влезете,
Здрави разум заведете...

Треба да завладее здравиот разум, а не да царува суеверието, кое го задушува народот. И да покаже какви се' суеверија има кај народот, Џинот дава „24 устава", низа празноверици, од кои е многу интересна онаа на која треба да и' се благодари што има толку упропастени фрески: „15. Ти искаш лек да најдеш? — прашува Џинот. — Иди в церква да им извадиш очите на свјатите, сос вода испи ги,

џак ште оздравиш. Бог да ја прости Ката Еѓупката ми кажала“ — го исмева Џинот суеверниот Македонец.

За една друга своја стихотворба самиот автор ни остави податоци во дописката во Цариградски весник (од 1853, бр. 149), каде покрај други свои творби, ја споменува и К н и ж и ц и п е с е н п е с н е ј ц а р ј а С о л о м о н а. Тоа ќе е сигурно препев на Соломоновата Песна над песните; само што станало со неа, како и со другите творби споменати во таа дописка, не му било познато на К'нчова.

Дека Јордан Хаџи Константинов пишувал стихови, знаел и Антон П. Стоилов: „Джино е писал и стихове но без художествена стойност“ (3). Истиот Стоилов и за песната Ж е н и д б а И в а о т М е г л е н а, која е објавена во Цариградски весник (бр. 439 од 1859 г.) како народна песна, со разлог тврди дека таа не е никаква народна песна, иако како таква ја употребува Г. С. Раковски во својот Кључ, стр. 93-96, туку „в сѫшност тя е измислена от него”. (4).

За стихотворбата што овдека ја објавувам, прв даде извештај, во 1909 година, Д. Мишев (5) во забелешката кон својата статија за Џинот. Во забелешката тој објаснува како дошол до писмото на Џинот и до оваа стихотворба: „Това писмо на покойния Јордан Х. Костадинов з а е д н о с е д н о н е г о в о с т и х о т в о р е н и е о з а г л а в е н о „Г о р к а ч а ш а к н я з а Л а з а р а, п о с л е д н а т а й н а в е ч е р а” м и е д а д е н о п р е з 1 8 9 6 г. от сегашния св. Пелагонийски митрополит Авксентия, тогава св. Велешки“ (курзивот мој).

Работејќи за Јордан Хаџи Константинов подолго време, успеав да приберам знатен досега необјавен материјал — писма, дописки, книжевни творби од периодот 1855-1869 г. — кој го објавувам во една своја студија на друго место. Од тој ракописен материјал ја објавувам оваа стихотворба, од која еден препис беше добил Д. Мишев уште во 1896 г. За жалење е дека Д. Мишев не ни остави поподробни податоци за самата стихотворба, за ракописот, така што денеска не ми е познато што станало со тој ракопис.

Ракописот на стихотворбата што го имам јас, датиран е со „10 новембр 1856. Скопје” и бил испратен да се печати во Белград. Ракописот е автограф на Ј. Х. Константинова. Односот на автографот што сум го нашол јас спрема верзијата што ја беше добил Д. Мишев можам да го одредам индиректно. Зборувајќи за писмото на Ј. Х. Константи-

нова, кое го напечати во Минало, Д. Мишев вели дека: „Не се знае дали е самият оригинал на писмото... или е копие“. И додава дека „поверојатно е, че е копие“. Дали е ракописот на стихотворбата што ја имаше Д. Мишев исто така само препис од песната или е и тоа автограф, не можам да кажам.

Како што ќе се види од стихотворбата, Ј. Х. Константинов и од неа ни се прикажува како типичен следбеник на онаа книжевна школа во Србија од третата-четвртата деценија на XIX век, во која се сеќаваше мешањето на псевдокласичарскиот дух со романтичарскиот дух. Кај Цинот — и не само во оваа стихотворба — имаме комбинација од псевдокласичарската и романтичарската поезија. Ј. Х. Константинов е одушевен елинист. Во своите творби, во своите писма, тој често цитира по цели строфи од грчки класични поети; од списокот на неговата библиотека се гледа дека тој многу читал грчка литература; маргиналните белешки зборуваат дека тој правел посебни забелешки, како мали изводи. И веќе така подготвен, Ј. Х. Константинов кога ќе се запознае со српските псевдокласичари уште повеќе ќе заплива во псевдокласичарските води. Цела една галерија од класични богови е употребена во творбите на Ј. Х. Константинова. Во паралелите најкомотен се сеќава кога ги прави врз основа на класичниот свет.

Но напоредно со влијанието на псевдокласичарската поезија во стихотворбата, и инаку во творбите на Цинот се сеќава и силното влијание на романтичарското движење изразено во култот кон народната песна. Романтичарското движење, покрај друго, високо го издига култот на народната песна. Народната песна е најомилениот интерес на целото романтичарско движење кај нас. „Народниот гениј во народната песна најде свој вистински израз”, прокламуваа романтичарите. Затоа романтичарите со еден особен жар се однесуваа кон народната песна, ја собираа од народот и таа им служеше како база за нивните индивидуални творби.

Занесот за народната песна што беше го зафатил српскиот народ по успехот на Вуковите збирки, не остана без одраз и кај нас. По Караџиќевата збирка македонски народни песни, по поттикот што го даде Григорович, се јавуваат и браќата Миладиновци, и Жинзифов и други. Еден од елементите што беа никнале во романтичарскиот култ кон народната песна беше и мистификацијата на народната песна. Да не се споменуваат мистификациите на Мериме, Ханка и др., доволно е да се спомене дека и маке-

донската песна доби свои мистификатори. „Веда Словена", објавена од Верковиќа, е една голема мистификација. Видовме дека и нашиот Ј. Х. Константинов подлегна на тој бран и тој даде една мистификација: Женидба Ива од Мелена. Но Ј. Х. Константинов и инаку се интересираше за народната песна, за народните умотворби. Во неговите дописки често се среќаваат податоци, што зборуваат дека Џинот ја знаел и ја сакал народната песна. Живеејќи во периодот кога народната песна беше во првиот план, тогаш нема ништо да не' чуди и обидот на Џинот да пишува во духот на народната песна.

Косовската епопеја беше најомилената тема во српското народно творештво. Подгреван од црквата, настанот од Косово требаше да се претстави како миг даден од Бога, како наказание за попуштањето на моралот и како свесно покорување на божјата волја. Кнез Лазар е легендарен христијански маченик. Тој треба да го понесе трновиот венец на овој свет, за да го добие животот вечен. (За Лазара составува едно житие и Кирил Пејчиновиќ). Милош е јунак над јунаци, херој чие што дело ќе надахнува илјадници и илјадници идни борци против турскиот окупатор во текот на неколку века. И тој, како и кнез Лазар, е сфатен како светец. Во скопскоцрногорските манастири, во Хиландар потоа, Милош е насликан како св. Милош Обилиќ (6). Инаку народната традиција во Велес е запозната со Косово и со косовската погибија. Во Велес, кон средината на минатиот век, се пеела една српска, таканаречена „граѓанска" песна за кнеза Лазара (за тоа да се види Дошен, Училиште, 213). Една велешка народна епска песна, всушност варијанта-компилација од неколку српски народни песни (на пр. кај Вука Караџиќа, кн. II, бр. 44, 46) — објавена е во списанието Прилози проучавању народне поезије (Београд 1934, Год. I, св. 2, стр. 233-237). Песната ја пеел во 1932 година Јошан Јовевски; истата година пеел во Велес една варијанта за косовскиот бој друг еден велешки песнопеец Марко Чакар (Прилози проучавању народне поезије, I, 233). Една опширна македонска песна за Косово (и Караѓорѓе) од Пиринска Македонија — Разлог објавена е во Сборник Нум III 85—94, а Б. Цонев во Описот II, бр. 812), споменува едно Житие кнеза Лазара, воиевода, Милоша Обилића и Вука Бранковића и остале сербски господе... од XVIII в. (Во песнарката на А. Милетића, од 1778—1781, се наоѓа една песна со вакво заглавие; (в. Т. Остојић—В. Ћоровић „Српска грађанска лирика

XVIII века“ (Белград, 1926, стр. V, под бр. 818 едно: Слово на књаза Лазара, когато побуждаваше своите воини за бој на Косово поле (ракописот е од Софија). Бранковиќ е предавник, што мора да е таков во песната за да се зачува духот во народот дека Косово дојде поради неверата негова.

И овaa епопеја, што ги опфаќа најубавите српски народни песни, е обработувана нарочно многу од романтичарите. Нашиот поет Г'орѓи Динката во својата историска расправа Познај себе си, напишана 1853 г., изнесувајќи ја историјата на словенските народи, зборува и за српскиот народ, којшто мораше да испие „горка чаша“ поради „неслога и помеждусебна вражда“. И додава за Косово: „Косово поле ште остане вечно незаборавено за Срби и в'обште за вси југославјани. Един вспомен негов отрува југословенско срдце и учи зашто без слога и јединство не бива никогаж добро на светов“. (Ив. Снегаров, Солун в българската духовна култура, Софија, 1937, ср. 222).

Јордан Хаџи Константинов, познавајќи ја народната песна, притоа занимавајќи се со прибирање на стари историско-книжевни споменици, — од кои многубројни зборуваат за кнеза Лазара — и трпејќи го влијанието на српската поезија (како што беше случај во широки размери и во бугарската книжевност, бугарската поезија од тоа време) (7) — ја напиша својата стихотворба: „Горка чаша књаз Лазара“ ....

Содржински, стихотворбата на Јордан Х. Константинова го изнесува, на последната кнежева вечера пред самата битка, ретроспективно доаѓањето на Словените (Србите) на Балканот и решавачката битка што ќе се бие против „змијата Аравска“.

Во формален поглед својата стихотворба Јордан Х. Константинов ја дал во строфи од по четири, главно десетеречки стиха. Десетерцот на народната песна со кој се служи Ј. Х. Константинов не е коректно спазен во стихотворбата. Така, покрај десетерци, во стихотворбата има овде-онде и стихови од девет и од единаесет слога, што се должат на неопитноста на Ј. Х. Константинова. Во поглед на римата таа е слаба, недоследно спроведувана и зборува за тоа дека нашиот стихотворец немал ни доволна техника, дека немал ни піснички усет. За некаква поетска вредност, за некакви мисли, за некакви слики во стихотворбата не може да стане

збор. Тоа се елементи што не му се познати на нашиот стихотворец. Несмасноста на стихот се засилува и од јазичната мешаница што се среќава во оваа најголема македонска стихотворба од тоа време. Јазикот на Ј. Х. Константинова во оваа стихотворба — а истото важи и за другите негови творби, дописи, писма — покрај основата: велешкиот говор, полн е со разни јазични примеси од црковнословенскиот, од српскиот, рускиот и бугарскиот јазик. Јазикот од оваа стихотворба на Константинова е јазикот на еден македонски интелектуалец од средината на деветнаесеттиот век, тоа е јазикот кој ги носи сите оние влијанија што се внесувале во Македонија преку разни школски книги, преку весници, преку учители, преку трговска кореспонденција. Јазикот од стихотворбата на Ј. Х. Константинов ни ја покажува првата етапа во создавањето на македонскиот поетски јазик. Со слични тешкотии се бореа и српскиот и бугарскиот јазик во почетните фази на развитокот на односните јазици.

Стихотворбата на Ј. Х. Константинов Горка чаша књаз Лазара е една слаба поетска творба, почетничка, ни најмалку оригинална, без поетски квалитети. Ценета книжевно-критички, таа не може дури ни да се нарече песна, таа е само една стихотворба во буквалното значење на тој збор, таа е проза преточена во стихови и тоа во доста тешки и несмасни стихови, дадена на еден тежок, некоректен јазик.

Гледана од историско-книжевна гледна точка, стихотворбата на Јордан Х. Константинова ни се претставува како една многу важна појава во македонската книжевност, во макадонската културно-национална пробуда. Иако таа бидејќи остана непечатена, не можеше да одигра некаква улога во понатамошниот развиток на македонската поезија, сепак претставува една етапа во развојната линија на македонската книжевност. Во стихотворбата на Константинова се сеќаваат сите оние мани и врлини што ги носеше времето со себе, подзасилени уште со недостаток на една вистинска поетска талентираност. Таа, најпосле, ги има сите оние карактеристики својствени кај оние творби што значат почеток на нешто ново, што пробиваат пат . . .

Стихотворбата на Ј. Х. Константинова ја давам со денешен правопис; инаку, природно, таа е напишана со стар правопис. Исправките што сум ги направил се во интерпункцијата, главно.

## ГОРКА ЧАША КЊАЗ ЛАЗАРА
## ПОСЛЕДНА ТАЈНА ВЕЧЕРА

1

Крвав облак темно сја поспружи
јад крвави он наче да дожди.
Муњи, веди најстрашни удара
самодржни свјати Зевс се дира.

2

Не е облак, но змија Аравска
на пространа пољана Косовска
Тамо љуто зебљуто се вие,
всичка трева сељна поглтнуе.

3

Како 'ламја гладна протрчуе,
и Србули Лазара смутуе
Смутен прија фиала Христова,
наздрављава Милоша негова:

4

„Здравствујте племене Славенско!
Србие Србли најверно кралевство.
и синови мили Јаветови
и искрени чада Мосохови!

5

„Од всемирна Столна, же Роавила,
страшна, даклем, наша крв е била,
Преко Азија ми сме поминале,
в Карпатија ми смо вселиле.

6

„Марс сматрајућ' рад нас се почуди
сам он дојде чесно да нас види.
Рече: ваш пријатељ сам от сег до века,
благородна кров есте славенска.

7

„Дар ви давам јадниј меч мој,
непријатељ да се от вас бој,
И вам давам штит мој вид драконта
и боздуван как змија најљута.

8

„И клобука моег вам ви давам,
да немате страх овде ја ви јављам.
И силнаја моја колесница,
брзо силна она како ластавица.

9

„От врагови да се ви браните,
и земљата да си ја храните.
И на степен да се возвишите,
славенское име да јавите.

(страна 2)

10

„Марс природен дар нам ни поклони,
това рече: от нас се уклони.
Тако тој Меч Марсов ни возвиши,
од кралеви, цари нас извиши.

11

„Јуно венец сплете да е чуден,
од човечко око тој невиден,
На Стефана Немања го прати,
враговите за да усрамоти.

12

Наше србско царство се укрепи,
Адриата с Пелага прилепи.
Греција, Болга, Мацедон освој,
Унгарија до Австрија присвој.

13

„Прослави се за мало времена
и покажа преблаги семена.
Вси врагови во страх останаха
и ордени царски испратиха.

14

„До Душана Стефана Силнаго,
Двоеглавна орла најстрашнаго.
Марс же дивно всегда играеше,
с колесница он же протрчуеше.

15

„Но Волкашин много он треклети,
наше царство србско он разхити,
И младаго царја он умори,
и царскаја круна он обори.

16

„Бог сматрајућ' дар го восхити,
мен за књаза овде ме укрепи.
Србадија чесно да ја чувам,
наша вера Христова да љубам.

17

„И христјанство всегда да се множи,
наше име Србско да се Божи!
Предело наш си го подкрепихме,
и царството си го отврдихме.

(страна 3)

18

„Но Сатана завиде несито,
Аравискиј змеј зиба зебљуто
Сос осташо Косово обколи,
Марса зове да се ополчиме.

19

„Он нас зове со чаша Позовка,
брак да твори за дева Косовка.
Ја овдека соборно наздрављам,
љута туга пред вас ја објављам.

20

„Милош девер Мурату ке буде,
и Косовка он ке ја приведе,
И јаболко дар ке и поклони,
короната србска се уклони.

21

„На првиче Мурат ке му дојде,
и вечера велика ке биде.
Здрав буди ми девере Муратов!
Јунак верни Милоше Лазаров!

22

„Таламбаси гласно ке ви свират,
Ја да играм, они ке удират.
Самепон (?) вођа мене ке ми буде,
већ и време за спавање дојде.

23

„Крстач орел Зевс абие пракја,
вси облаци от морја ти вракја.
Јад и отров они да одождат,
веди, грмеш они да изблеснат.

24

„Покровката нојна да откријат,
лице нојно со крв да омијат.
Зашт' Србија Косовка ја мужи,
на Мурата деверо ја ближи.

25

„Здрав буди ми сладки Штите мој!
    Дивни сине, умо ми се двој!
Јунак страшен жена зашт' се чини?
    О судбо, судбо, плачући, помини!

26

Сег' Протеа ламја изражуе,
    и вси Срби ги изображуе;
Во меч јаден многовидно остр,
    в плот немоштна и дух србски бодр.

27

„Приими чашу, Милоше, напиј се,
    верен буди, сложно ополчи се!
Вера тврда от адамант имај,
    мечво мој дар овде го приимај!

28

„Грмеш дојде абие от неба,
    на Србија дојде ви погуба.
Марс се јави грозен из воздуха,
    верен е Милош, всички привикаха.

26

„На трапеза долета трупина ([1])
    и Милошу дар е и поклони,
И Мурата с неја да убие,
    светло лице свое да измие.

1. трупина — чвор Херкулев

10 новембр 1856 Ј. Х. Константинов
    Скопје

## ОБИД НА ДИМИТРИЈА МИЛАДИНОВ ДА СТАНЕ УЧИТЕЛ ВО БЕЛГРАД

За животот и дејноста на најголемиот македонски преродбеник Димитрија Миладинов од ден на ден се наоѓаат се нови и нови податоци, односно веќе познатите се разгледуваат правилно — така што гледан низ нова светлина, ликот на големиот борец добива посилна релефност, тој станува појасен, а со тоа и делото негово ни се прикажува во малу поинаква форма, доста различна од онаа што упорно се спроведуваше во досегашните расправи и студии.

За Димитрија Миладинов има доста пишувано: можеби за ниеден наш книжевник и културен работник не се пишувало толку, колку што е тоа случај со него. Покрај низа ситни прилози, за него имаме денеска веќе големи монографии, во кои се разгледани главните моменти од животот на Димитрија (и Константина Миладинов), неговата работа и неговиот удел и значење во македонската преродба. (1). Само при сето тоа што до денеска за него е пишувано, на секој чекор сеќаваме извесни празнини во изнесувањата на неговиот живот и дејност. Има уште многу моменти што не се објаснети, што не се познати, или што по рззни причини се премолчувани. Во една моја статија јас ги разгледав прашањата што пред нашата наука се поставуваат, а се во врска со големиот Зборник од македонски народни песни, печатен во Загреб 1861 г. (в. Нов ден, 1947 , бр. 7—10).

Поради конфликтите што во 1855 година ги имаше во Битола, Димитрија Миладинов ја напушта Македонија и преку Албанија се најдува еден ден во главниот град на Херцеговина, Мостар. Таму е писар кај мостарскиот владика-фанариот (2). Како писар не останува ни шест месеци и — како што пишува Рајко Жинзифов уште во 1862, во една студија толку пати подоцна препечатувана, но недоволно коректно користена во науката (3) — револтиран од нечовечкото постапување на владиката со селското херцеговско на-

селение, темпераментниот Миладинов му ги фрла писарските книги на владиката и го напушта Мостар (4). Од Херцеговина Миладинов оди во главниот град на Босна, во Сараево. Таму — како што не' известува Р. Жинзифов — Миладинов се запознава со еден виден Бошњак, тој сакал сина си да го испрати кај австриските Срби на школување. Миладинов, заедно со младиот Босанец, ја преминува границата и оди во Сремски Карловци и во Нови Сад. — За време на пребивањето во Мостар и Сараево, Миладинов имал можност добро да се запознае со српските луѓе, да го научи српскиот јазик и да ја запознае српската народна песна. Тоа познавање го продлабочува во Ср. Карловци и во Нови Сад. Таму „Миладинов преживеал цело лето", како што пишува Жинзифов. „Во Карловци му предлагале да ја земе катедрата за грчки јазик во тамошната гимназија, но платата, при тамошните услови на животот, се покажа недоволна за прехрана на неговото семејство и на неговите деца, заради тоа од Австрија преминува во Србија" (5).

Спрема вестите на Р. Жинзифов — а ним им поклонувам релативно најмногу доверба, дека се пишани од еден интимен соработник на Д. Миладинов во Македонија, во Прилеп, и дека биографијата на браќа Миладиновци е напишана веднаш по нивната смрт, пред да почне во нивните животи да се внесуваат легендарни и тенденциозни елементи — во Србија (Белград) Д. Миладинов „се запознал со мнозина од учените Срби: со професори на лицејот и на гимназијата". Дури Д. Миладинов ги посетувал и часовите по тие школи, како што ни зборува Ст. Станимиров (6).

Во Белград, продолжува Р. Жинзифов, Миладинов му „подарил на Српскиот музеј еден стар ракопис во кој се говори за охридската независна иерархија...". И, откако поминал скоро цела година по српските земји, „во крајот на 1856 г. Миладинов се појавува во Македонија".

Тоа се скоро единствените вести што и' беа досега познати на науката, а зборуваат за врските на Димитрија Миладинов со Белград. За преродбата што ја доживува во текот на ова едногодишно патување по српските земји, е пишувано, иако не секаде наполно и коректно.

Меѓутоа, во белградските архиви има зачувани интересни податоци, што фрлаат нова светлина на прашањето сврзано со пребивањето на Д. Миладинов во престолнината на Србија.

Така еден податок зборува дека „Димитрије Миладиновић из Турске моли да му се даду средства како би он

древности славенске по Турској тражити могао, или да му се звање учитеља грчког језика овде подари" (курзив мој). Истиот податок на друго едно место вака гласи: „2 мај 1856 године. Димитрије Миладиновић из Струге у Турској, Грек (?), моли Попечитељство (просвештенија) да му оно да средства како би древности по Турској истражити могао, или да га за учитеља грчког језика приеми (курзив мој). — Приведените податоци ги даваат регистерот и протоколот на Попечитељството (Министерството) за просвета за 1856, бр. 550.

Овој податок, со датум 2 мај 1856 г., некако не оди во чекор со изјавата на Р. Жинзифов дека Д. Миладинов „цело лето" поминал во Карловци и Нови Сад. Овој податок од белградската државна архива, понатаму, го доведува во сомнение и оној податок на Жинзифова по кој Д. Миладинов како да останал во Мостар „ниту шест месеци", односно се доведува во прашање дека Миладинов „на 1856 година бил учител во Битола" (7).

Ако Миладинов на 2 мај 1856 г. бил во Белград, кога ја поднел молбата за помош или за назначување учител по грчки јазик во Белград, — а така ми се чини дека и било — тогаш тој „цело лето" 1856 не можел да го помине во Карловци и Нови Сад, ниту пак бил околу шест месеци во Мостар, ниту пак можел во почетокот на 1856 г. да учителствува во Битола. Тука имаме работа со еден неточен податок во биографијата напишана од Р. Жинзифова. За да може Д. Миладинов да помине околу шест месеци во Мостар, извесно време во Сараево, некој месец во Карловци и Нови Сад и да биде на 2 мај 1856 г. во Белград, тогаш тој од Македонија не тргнал во почетокот на 1856, туку некаде во 1855; кога било тоа, не ми е познато. Во секој случај тоа не било порано од април 1855 г., како што може да се претположи врз основа на еден индиректен податок: дата 1. I. 1856 г., кога се родила ќерка му на Димитрија Царевна Миладинова.

Во врска со оваа молба на Д. Миладинов не можев да најдам други податоци, освен приведените. Покрај сето мое барање во актите за 1856 година, самата молба на Миладинова не можев да ја најдам, како ни решението на просветната власт. Барањето е отежнато и со фактот дека во рубриката во која се даваат податоци каде е односниот акт, во која фасцикла е сместен, нема ништо означено што би зборувало каде е молбата на Д. Миладинова. Дали таа мол-

ба е префрлена во некоја од идните години или во некое друго министерство, ќе покажат идните истражувања.

Од податоците што ги приведов погоре се гледа дека Димитрија Миладинов барал од српското министерство за просвета две работи: а) да го помогне материјално, „да му се даду средства", да може да собира старини по Турско, или б) да биде назначен за учител по грчки јазик во Белград.

Прво ќе го разгледаме второто прашање, т. е. да биде именуван за учител по грчки јазик во Белград.

Врз основа на фактот дека при крајот на 1856 година Димитрија Миладинов е во Македонија — како што пишува Жинзифов — јасно е дека тој не станал учител по грчки јазик во Белград. Дали не бил поставен од страна на министерството или пак не му конвенирале условите, платата? Тоа се прашања на кои денеска не можам да одговорам. Дека водел сметка за материјалните услови, за материјалното обезбедување на семејството и своето, тоа го видовме кога ја одби понудата да остане во Карловци. Дали истиот случај е повторен во Белград?

Во моментот кога Димитрија Миладинов ја поднесува својата молба да биде поставен за учител по грчки јазик, во Белград имало барем двајца наставници по грчки јазик. Првиот е Ефтимие Аврамовиќ. Тој е професор „еллиногрчког езика при гимназии" и редовен член на Друштво Српске словесности и писател, (8) вториот наставник е Димитрие Николаидес, учител, кој составува токму во 1856 г. еден грчки буквар и му го поднесува на министерството да се печати (Министерството за просвета 1856, № 1365). Дали во Белград имало потреба уште за еден наставник за грчки јазик?

## ДИМИТРИЈА МИЛАДИНОВ КАКО СОБИРАЧ НА КНИЖЕВНО-ИСТОРИСКИ СПОМЕНИЦИ

Спрема податоците што ми се досега познати Димитрија Миладинов, иако не останал како учител во Белград, тој со Белград не ги раскинува врските. Неколку години по одењето негово од Белград, со името негово често се среќаваме во архивските списи, што зборува за тоа дека првото негово барање било донекаде прифатено од страна на српската влада.

Од првото негово барање се гледа дека Миладинов знаеше оти за сметка на Србија се вршат прибирања на „древности" книжевно-историски по Македонија. За интересот што Белград го покажуваше кон старите книжевно-историски споменици од областите што влегуваа во средновековната српска држава Д. Миладинов можеше да знае по тоа дека веќе од 1850 година по Македонија прибираше разновиден книжевно-историски и етнографско-фолклорен материјал „старинарот" Стефан Верковиќ. Со помош на белградската влада Верковиќ беше испратен во Турско и тој таму работеше повеќе години, доаѓајќи во допир и со разни учители, меѓу кои сигурно беше и нашиов Д. Миладинов. Освен тоа, со прибирање на стари материјали од книжевно-историски карактер се занимаваше и борбениот Јордан хаџи Константинов кој што заправо во таа година, во VIII книга од Гласник Друштва србске словесности објави неколку прилога од нашата стара книжевност. Јордан хаџи Константинов, пред да стапи во врска со Белград, (во 1854 — Гласник, кн. VII стр. 174—177), беше испратил извесен број стари ракописи во Цариград, до А. Егзарха. Откако стапи во врска со Белград, тој во Белград испраќа разни „древности", ракописи, стари пари и — свои книжевни творби. — За значењето пак на прибирањето стари ракописи и други книжевно-историски материјали Миладинов можеше да узнае уште пред десетина години, во 1845 година од Гри-

горовича, кој по својата обиколка по „Европејска Турција“ однесе во Русија една убава збирка од стари книжевно-историски споменици. (Дека Миладинов бил запознат со оваа работа на Григоровича се гледа од едно писмо на Миладинова во кое го брани Григоровича од обвинувањата правени против рускиот научник, дека до старите ракописи тој божем доаѓал по недопустим начин. (1).

Со вакви познанија Миладинов и ја поднесол својата молба за материјална помош и сигурно и за една препорака за турските власти, да не му пречат во работата на прибирањето старини.

За да докаже дека и отпорано се интересирал за слични прашања, Димитрија Миладинов му подарува еден ракопис на Српскиот музеј, како што за тоа не' известува Рајко Жинзифов во спомнатата расправа. Дали тоа станало во 1856 година, во време на неговиот престој во Белград, или тоа го направил подоцна, не знам. Според Жинзифова, тоа било кога Миладинов бил во Белград. Тоа ни е единствена потврда. Дека Миладинов му подарил еден ракопис на Музејот (или само еден препис од некаков ракопис), за тоа ни зборуваат овие податоци, забележани во книгата на Друштво србске словесности. Под бр. 42 во регистерот за 1858 стои: „Миладиновић Димитрије поклонио један рукопис“, односно во еден друг регистер истата работа е регистрирана вака: „Димитрије Миладиновић поклонио један рукопис“. Во протоколната книга пак во врска со ова, стои: „Председател предаде препис са записа на едном кожном рукопису у Трескавачком манастиру, послан од Г. Димитриа Миладиновића из Прилепа. Препис овај би примљен с хвалом“. И најпосле, овој податок беше забележен и во годишниот извештај читан на главната седница на 15 март 1859: „Од Дим. Миладиновића из Прилепа (добиен) преписан запис на једном кожном рукопису“ (Во ракописниот извештај на стр. 4, откаде напечатен во Гласник Друштва србске словесности, кн. XI. 1859, стр. 485). — За жалење е дека не можев да го најдам ни записот за кој е збор, ниту пропратното писмо од Д. Миладинова.

Овој податок ни зборува дека Димитрија Миладинов прибирал старини и ги испраќал во Белград до Друштво србске словесности. Во исто време Миладинов прибирал и географско-етнографски материјали, што ги испраќал во Русија, во Москва на Ј. О. Орел Ошмајанцов, кому му биле потребни податоци за создавање една словенска географска карта, како што ни зборува Жинзифов.

Кога се зборува за врските меѓу Димитрија Миладинов и Друштво србске словесности, хронолошки по ред доаѓа друга една понуда од Миладинов. Во регистерот за 1857 под бр. 131 се вели дека „Димитрије Миладиновић нуди на откуп старе новце“. Соодветното место во протоколната книга за 1857 година зборува: „Од Г. Димитрија Миладиновића из Прилепа би примљено више старих новаца с писмом од 17 августа, у коем именованиј господин нуди Друштво да купи између речених новаца оне кои му требају, а кои му не би требали да му их врати. Како међу овим новцима има 13 врло знатних, а Друштво их купити не може, наређено би молити Попечитељство просвештенија да би их изволело купити Народном музеју”. Решението донесено на седницата од 19 декември 1857, е спроведено во дело и испратено е писмо до Попечитељството просвештенија на 28 декември истата година. Во писмото се изнесува веќе погоре реченото за пратката од стари пари и се додава: „Прегледавши друштво ове новце, нашло е међу њима 13 комада врло знатних за Србскиј народ”. Друштвото не можело да ги откупи тие пари. „Не имајући их Друштво чиме откупити, а знајући да би превелика штета била кад се не би народу сачували, усуђује се покорно молити да би иј Високославно Попечитељство изволено купити народном музеју”. И додава, во писмото, дека парите се кај претседателот на Друштвото д-р Јанко Шафарик, кој ќе ги оцени парите и со назначувањето на вредноста ќе го извести Попечитељството. Писмото го потпишале потпретседателот д-р Јанко Шафарик и секретарот Г'уро Даничиќ.

На 3 февруари 1858 г. Шафарик испраќа до Попечитељството опис и проценка на старите пари. Шафарик опишува 13 стари пари и тоа: 2 од Стефана Првовенчани, 5 од крал Уроша, 3 од цар Душана, 1 од деспот Г'урѓа, 1 „сребрн новац србскиј, до сад сасвим непознат Краљевића Марка или краљице Елене”, 1 од византискиот цар Алексија Комнен. Преценката гласи „за све дакле 13 комада може се дати свега 21 фор. 20. кру. сребра или 64 цванцигера, ако иј то ест њихов притежатељ буде хтео за те новце дати а то се мора од њега помоћу писма дознати”. На Миладинова ќе му пише Шафарик ако Попечитељството одобри да можат да се купат речените стари пари. Проценката на Шафарика е примена во Попечитељството на 4.II. и му е наредено на сметководството да ја исплати бараната сума, откако тоа ќе се утврди со Шафарика, спрема неговиот предлог, тој да му пише на Миладинова.

Шафарик сигурно имал врска со Миладинова и сигурно да му пишал во горната смисла. Само што копија од неговото писмо, како и одговорот од Миладинова не сум го нашол; можеби останале во приватната кореспонденција на Шафарика. Во секој случај Шафарик добил позитивен одговор, зашто целиот овој предмет (под бр. 191) добива завршно решение на 6 ноември 1858. На таа дата д-р Јанко Шафарик потврдува дека речените 13 пари ги примил за Музејот.

## ЗА ПОДОБРО ПОЗНАВАЊЕ НА БРАЌА МИЛАДИНОВЦИ

Било колку да се зборува и да се пишува за херојските синови на скромниот грнчар Ристе Миладин — за браќата Димитрија и Константин Миладиновци, се' уште останува многу за нив да се каже и да се напише, се' уште останува да се бараат нови материјали за нив.

Значењето и улогата нивна во изградбата на македонската културна историја, нарочно нивната улога во просветно-културната и националната преродба на македонскиот народ се такви, што во нашата наука, во нашата книжевност и во нашата уметност за долго време не ќе може да се исцрпи темата за браќата Миладиновци.

Покрај сето што е речено во науката за бујниот и темпераментниот борец и прв Македонец — собирач на народни умотворби во широк размер, за Димитрија, како и за првата вистински чувствителна поетска фигура во нашата книжевност, за Константина, покрај сето што е речено за овие двајца знаменити Миладиновци, — остануваат уште низа нерасветлени и необјаснети прашања во однос на нивниот живот, на нивната просветителска, нивната книжевна, нивната политичко-национална работа.

Нашата млада наука ќе треба да донесе нови податоци, да даде нови погледи, што ќе ни ги расветлат наполно и правилно заслужните херојски ликови на големите синови на Струга.

Колку многу празнини има во досегашното познавање на животот и работата на браќа Миладиновци! Да споменам само неколку, без нарочно барање. Така, на пример, додека ни е познато името на таткото на браќа Миладиновци, за името на мајка им ништо не знаеме — ни нејзиното име, нити нејзиниот род... Или друг пример за недоволно познавање: не само што не ни се познати деновите кога се родени Димитрија и Константин, туку и за годините кога се родени може, со причина, да се дискутира. Во богатата ли-

тература — за браќа Миладиновци покрај знатен број научни прилози има и две обемни монографии, на М. Арнаудов и И. Хаџов — кога се зборува за годините на нивното раѓање обично се бележи дека се родени „околу 1810 година", ако е збор за постариот брат, за Димитрија, односно „околу 1830 година", ако се зборува за Константина. Големи се празнините во однос на школувањето нивно. Како текло нивното школување на нашиот терен, во Македонија, а како понатаму? Малку податоци имаме нарочно за школувањето на Димитрија. Потоа не ни е доволно прикажано ни школувањето на Константина. За неговите студии во Атина кажани сѐ неколку збора, но сето тоа е далеку од она што може да се каже врз основа на зачуваните архивски списи од Атинскиот универзитет; од неговите студии во Атина веројатно останале некакви траги во тамошните архиви. Кругот на македонски студенти во Атина беше значаен и тој ќе одгледа неколку познати борци за народното дело. Да го споменеме покрај Константина и добитникот на поетскиот конкурс од 1860 г., охриѓанецот Григор Прличе. Исто така многу површно ни е прикажано и учењето на Константина во Русија. Москва во шеесетте години беше центар на панславистичките стремежи; мнозина Македонци таму ќе работат, меѓу другите да се спомене само пријателот на браќата Миладиновци, Рајко Жинзифов.

Друг пример за празнини. Како што е веќе познато, обајцата браќа доста патувале. Тоа како да била традиција во куќата на Миладиновци. И стариот Ристе Миладин патувал доста по словенските земји, по областите јужнословенски, што беа под австриската власт, и радо им прикажувал на своите синови и на сограѓаните за она што видел на своите патувања. И нашите Димитрија и Константин ќе патуваат, и многу ќе патуваат. Тие обајцата се секаваа стегнати во рамките на Отоманската империја. Ќе бараат ширина и воздух, надвор од турската стега. И кога ќе ги напуштат турските граници и кога ќе се најдат во слободните братски словенски земји, во Србија и Русија, — дури тогаш, под силните упливи што на нив ќе остават културните и просветните успеси на братските народи, дури тогаш ќе ја доживеат свесно својата културно-национална преродба. А колку се оскудни и непотполни нашите знаења за пребивањето на браќата Миладиновци во Херцеговина, Босна, Војводина, Србија, Русија, Австрија, Хрватска! Прегледајте ги, да речеме, најопсежните работи за браќата, монографиите на Арнаудов и Хаџов, па ќе видите, на пример, дека за

едногодишното патување на Димитрија надвор од Македонија, за неговото пребивање во Мостар, Сараево, Сремски Карловци, Белград — одвај ако најдете по неколку реченици, најмногу до една страница, и тоа доста општо зборено. Меѓутоа, се знае, од материјалите во кои се изнесува овој период од животот на Димитрија, дека реченото едногодишно странствување од Македонија одигра пресудна улога во идната борбена дејност на Димитрија. Заправо тоа странствување во 1856 година предизвикува кај него преродба, создава услови за решителна, свесна и организирана борба против грчко-фанариотскиот гнет. Годината 1856 значи апсолутна и дефинитивна пресвртница во животот на Димитрија. Заправо по таа година настанува оној Димитрија, што нашиот народ го слави и му оддава признание. По таа година Димитрија станува пламенен борец за народните идеи, за ослободување од грчкото просветно и црковно ропство, по таа година тој е преродбеник на својот народ. Пред таа година, одвај ако може да се зборува за Димитрија како преродбеник. Пред таа година тој е уште грчки учител, иако покажува извесен интерес кон народното, иако ја познава и се занесува со јужнословенската, „илирската" идеја, за која можеше да разбере од Верковиќа, со кого се познавал, и од Михановиќа — двајцата пропагатори на илирското движење на нашиот терен. Интересот што го пробуди кај Димитрија кон народното дело уште во 1845 г. руският унив. доцент В. И. Григорович и којшто можеше да го потсили Џинот со своите дописи во Цариградски весник, нарочно ќе стане жив, борбен, по неговото враќање од Србија. Дури тогаш Димитрија ќе развие неверојатна, широка, сестрана дејност на народното будење; дури тогаш тој ќе почне со планско прибирање на народни умотворби, со прибирање на различен историско-книжевен, фолклорен, етнографски и географски материјал, дури тогаш тој ќе работи и дење и ноќе на просветувањето на македонскиот човек, развивајќи вистинска ударничка учителска работа: држејќи предавања, покрај за школски деца, и за одраснати луѓе, на вечер, нешто како вечерни курсеви.

Еве како, со неколку збора, но езгровито и потполно го изнесува пресвртот кај Димитрија неговиот ученик, следбеник, колега и зет, многу близок човек на Димитрија, Кузман Шапкарев. Откако истакнува дека Димитрија, пред одењето од Македонија, во својата дејност се оцртуваше како „страшен елинист, фанатик на грцизмот", Шапкарев додава дека Димитрија: „направил едно патување по Ерце-

говина, Босна и Србија . . . а кога се врати од тамо . . . он се преправил од Савел на Павел, беше се возродило у него едно ненаситно родољубие, дотолку што до фанатизам одеше. Но како да е, тоа негово родољубие многу спомогна на нашиот дотога заспал народ" (1). Цитираните зборови на Шапкарев се забележени во 1864 г., кратко време по смртта на браќата Миладиновци, но во доволно оддалечено време за давање правилна преценка за нивната дејност. Многу подоцна, цели дваесет и седум години подоцна, истиот Шапкарев, кон својот Зборник од народни умотворби, кн. III—IV 1891, ќе даде еден Краток одговор . . . во врска со критиките што се појавија, а по повод неговите Материјали за животоописаниетто на Браќа Миладинови. И во овој Краток одговор Шапкарев ќе го потврди погоре реченото за пресвртницата во животот на Димитрија Миладинов, што настанува во 1855-1856. Утврдувајќи дека во местата каде учителствувал Димитрија пред 1855 г. и не можело ни да се помисли за некаква работа на националното прераѓање, додава дека по 1855 год. „започнува вториот период од животот му и од кога почна да работи на чистонародното поле. Ако би било противното, тој не би го испраќал брата си пок. Константина, и многу други свои ученици за усовршување, во Јанина и Атина, туку би ги советувал да одат во некоја словенска држава да го изучат мајчиниот јазик, како што стори по 1856 год., 1857 год., кога по неговиот совет, сума младинци од разни македонски места се стекнаа во Москва, од кои поодлични беа: брат му Константин, сотрудникот му Р. Жинзифов, Константин Станишев и многу други". И ете, и покрај ваквите тврдења на најблискиот човек на Д. Миладинов, за овој решителен момент во неговиот живот, за пресвртницата што настана кај него, одвај ако нешто се споменува во поважните студии за браќата Миладиновци; за помалите студии и да не зборуваме дека тие и не го споменуваат овој факт. Да се вршат пак некакви иследувања во овој правец, да се иследи патот на Димитрија во Херцеговина, Босна, Војводина и нарочно Србија — Белград — за тоа не се имаше време или пак не постоеја можности, или пак тоа не се сакаше; поради разни причини.

Колку малку ни е познато странствувањето на Димитрија Миладинов од Македонија во 1855-1856 г., односно неговиот престој во Херцеговина, Босна, Војводина, Србија — најарно ни го покажува неговата ќерка Царевна Мила-

динова-Алексиева во својата книга „Епоха, земя и хора", Софија, 1939 година. Во оваа книга препечатена е една статија на Царевна Миладинова, објавена првпат во весникот „Зора", 23. I. 1937 г., а по повод 75-годишнината од смртта на браќата Миладиновци, со заглавие: „Това що зная за баща ми Димитър Миладинов и за стрика ми Константин Миладинов". Од споменатата статија на Царевна, која обилува со доста непрецизности, ќе ги извлечам изјавите што го тангираат прашањето за патувањето на Димитрија Миладинов во 1855-1856 г. На страна 177 од книгата „Епоха, земя и хора" еве што ни прикажува ќерка му на Димитрија, којашто би можела добро да ги познава работите: „Той . . . имаше зад себе си годините на доброволното изгнание в Австроунгарските земи. Бе п р е п о д а в а т е л п о с т а р о г р ъ ц к и в к л а с и ч е с к а т а г и м н а з и я в К а р л о в ц и в тогавашна Австроунгария. Бе влизал в кореспонденция с видните хора на духовното ни възраждане. Имаше вече от Белград приятелство на Сава Г. Раковски". На друго место, во споменатата книга, кога се зборува за врските на Димитрија со Белград, Царевна покажува големо непознавање на фактите: „За Белград тогава 1864 г. — ние по разказите на мајка ни бехме чували само по повод кореспонденцията, която моят баща е разменял с там пребиващия Сава Раковски . . ." (стр. 30). Меѓутоа, од досега изнесените нови податоци, објавени во претходните два прилога се гледа дека работите не стоеле баш така како нив ги прикажува Царевна Миладинова. Таму се покажа дека Димитрија не водел само преписка со Раковски. И мајка и' Митра можеше да и' раскажува дека Димитрија долго време бил во Белград, и дека таму испраќал — до министерството за просвета — и некакви историско-книжевни старини, и дека во Србија оделе некои од куќата на Миладиновци за школување што и' е познато и на Царевна за сестра и' Милица (Епоха . . , 32), дека Митра подоцна ќе бара и некаква пензија од Белград поради заслугите што ги имал Димитрија, како што ќе видиме другпат. Што се однесува пак до изјавата на Царевна за преподавањето на Димитрија во карловачката класична гимназија, тоа е, како што ќе се види подолу, една обична легенда, бидејќи и не станувало збор за Димитрија, да стане учител во Карловци, туку за Константина, којшто имал, донекаде, квалификации за професорско место во гимназијата во Карловци. — А Димитрија сакал да остане во Белград, каде имал пријатели. Во претходните два прилога

се изнесоа некои материјали кои јасно покажаа дека Димитрија поднесол молба до министерството за просвета за да стане учител по грчки јазик во некоја белградска школа.

Враќајќи се од обиколката по Херцеговина, Босна, Војводина, Србија, Димитрија доаѓа во Македонија преороден. Видовме како неговата преродба сликовито ја прикажува Шапкарев. — Една од цртите на преродбата кај Јужните Словени, кај Србите, кај Бугарите, кај Македонците е отфрлањето на сето што е грчко. Во овој момент мислам на бранот што беше ги зафатил романтичарските јужнословенски души, на понароднувањето на личните, крстените имиња. Во Србија можел Димитрија да го осети тој бран. Таму Тимотеј станува Богобој (Атанацковиќ); а Алексие се викаше големиот српски романтичарски поет Радичевиќ, пред да го понароди крстеното име во Бранко; таму Г'орѓе Поповиќ — станува Г'уро Даничиќ, а Коста — Стојан Новаковиќ итн. до длабоко во XIX век, кога и познатиот Нушиќ своето име Алкибијад ќе го замени со — Бранислав.

Дека Димитрија бил зафатен од овој романтичарски бран ни зборува индиректно и Царевна Миладинова во својата книга „Епоха . . .". Објаснувајќи му на рускиот пратеник во Цариград Игнатиев откаде и' доаѓа името Царевна, ќерка му на Димитрија Миладинов, вели дека таа била крстена како Василка, а татко и' дал име народно, македонско, коешто гласи — превод од грчки — Царева. Подоцна, за време школувањето во Русија, македонското име Царева ќе се русифицира во Царевна. — При раѓањето на Царева-Царевна, Димитрија не бил во Струга (1.I.1856), туку на патувањето во Херцеговина, Босна . . . Детето било крстено како Василка. А Димитрија — враќајќи се преороден, најпрвин во својата куќа ги спроведува новите погледи . . . ја наречува Василка—Царева а втората ќерка Фросина ја наречува — Милица, а својот млад помошник во прилепската школа Ксенофон го наречува Рајко — Жинзифов (Списание БАН, III, 65). Во студиите за браќата Миладиновци вакви разгледувања се непознати.

Меѓутоа иследувањето во тој правец, како и воопшто продлабочувањето на испитувањето во секој правец, би дало многу нови податоци, што би ги прикажале браќата Миладиновци во една полна, нова светлина. Само да напоменам за значајните резултати до кои сум дошол во последно време, следејќи го патот на Димитрија во Мостар, Сараево, Ср. Карловци, Белград. Несреќните настани во текот на окупацијата ги растикаа многу од порано добро средените ар-

хиви, така што денеска е доста тешко човек да се снајде во хаотичните положби на некои архиви, да не зборувам за уништените архиви.

Пребивавањето на Димитрија во Мостар, кое можеше, евентуално, да се проследи во тамошната митрополиска архива, денеска не може ни да се замисли при лошата положба на архивските списи, од кои дел се уништени, а поголемиот дел се нафрлени без ред, така што за самото средување е потребно да се употреби доста време. Престојот на Димитрија во Мостар ќе може да се иследи откако ќе се среди тамошната митрополиска и црковно-општинска архива, доколку не се уништени односните материјали.

Моите иследувања во Сараево, Ср. Карловци, Нови Сад, Белград ми дадоа доста интересни, нови податоци. Еден дел од новите материјали ги објавувам во претходните два прилога. Од тие материјали можеше да се види дел од пребивањето на Димитрија во Белград и неговата акција да стане учител во Белград, односно неговото зафаќање со собирање историско-книжевни материјали по Македонија.

*

* *

Други нови материјали собрани во последно време уште повеќе го осветлуваат овој толку значаен пат на Димитрија. Од новопронајдените писма на Димитрија — едно од нив, пишано на мешан македонско-српски јазик, претставува редок автограф на големиот преродбеник — скоро наполно се објаснува прашањето за напорите да стане учител во Ср. Карловци. Во досегашните студии на доста романтичен начин е прикажана оваа страница од животот на знаменитите стружани. Главно се изнесуваше дека на Димитрија му било нудено во Ср. Карловци да стане учител по грчки јазик и дека тој тоа го одбил, според едни поради малата плата, а според други тоа што во татковината — во Македонија го чекале големи задачи на националната преродба. Новопронајдените писма сосем ја бришат оваа легенда. Од нив јасно се гледа во што се состои работата. На прво место воопшто не се работело Димитрија да стане учител во Ср. Карловци (нити во гимназијата нити во богословијата). Карловачката гимназија и богословија имаа долга, скоро повеќе од полвековна историја. Димитрија со своето средно образование, со своите, релативно, недоволни стручни и формални квалификации не можеше ни да се замисли како предавач во тие школи. Од новопронајдените писма се гледа дека Димитрија водел

преговори за помладиот брат, за Константина, да стане професор по грчки јазик. Овој, со своите универзитетски квалификации, можеше да дојде во обѕир да стане наставник во Ср. Карловци. Од писмата не се гледа што станало, зошто Константин не станал професор во најстарата српска гимназија. Едното од тие писма ни зборува дека Димитрија му пишал во Македонија на Константина да дојде во Ср. Карловци. Од тоа писмо се гледа со каква топлина и гордост зборува Димитрија за помладиот свој брат, за Константина, за неговата стручна спрема, за знаењето на францускиот јазик. Ако пак писмата не ни зборат за причините што биле решавачки Константин да не дојде во Сремски Карловци, денеска ни е познато дека во карловачката гимназија се распишувале конкурси за секое ново наставничко место. Од писмата се гледа дека и во овој случај така е постапено. На распишаниот конкурс за место за наставник по грчки јазик се јавиле и неколкумина сериозни кандидати, свршени студенти на Бечкиот универзитет, чии што кандидатури биле поткрепени и со препораки од најпознатиот — за тоа време — славист д-р. Франц Миклошич, проф. на Бечкиот универзитет. При таквите услови, тогаш не е никакво чудо што не успеал нашиот Константин да стане наставник во гимназијата на Бранка Радичевиќа, поготово што притоа се бараше познавање на латинскиот и познавање на државниот, немскиот јазик (спрема љубезното соопштение на проф. Коста Петровиќ). — Покрај тоа, новопронајдените писма ни даваат и други интересни податоци за престојот на Димитрија во Белград, за некои негови познаници, колеги и др.

*

* *

Од досега познатите материјали се знаеше дека Димитрија главно водел политичко-просветна активност: собирал народни песни, водел акција против фанариотските владици; познати се неколку негови писма — сите пишани на грчки јазик. Дали тој пак работел нешто на чисто книжевно поле, не се знаеше. Денеска пак сметам дека со голема сигурност може да се зборува и за тоа прашање дека и Димитрија пеел песни. И тоа не нежни, треперливи лирски песни, какви можеше да ни испее нежната поетска душа на Константина, туку борбени, бунтовни и сатирични песни. Според извесни индиректни податоци што ни ги оставил зет му на Димитрија, Кузман Шапкарев, сметам дека ќе можам и Димитрија да го прикажам како стихотворец; од песните што

му се припишуваат на Константина, заправо оние што не му одговараат на темпераментот на Константина, — тие му припаѓаат на Димитрија. Но, за тоа, на друго место.



Константин Миладинов
(1830 — 1862)

II

Рековме погоре дека, според моето мислење, недоволно е осветлено школувањето на Константина во Атина и во Русија; доста малку е речено и за неговото прибивање во Русија, потоа во Беч, во Ѓаково, Загреб, Белград...

Во придружба на Штросмаера, како што е познато, Константин доаѓа во Ѓаково. Таму ќе остане неколку месеци. работејќи напорно околу редактирањето на Зборникот од македонски народни песни и вршејќи го преписот од грчко писмо на словенско. За време на својот престој во Ѓаково Константин живеел во семинаријата. Имал еден круг луѓе со кои се дружел. Барајќи за него податоци во Г'аково, можев да го реконструирам кружокот на младите луѓе, книжевници како и нашиот Константин што бил, кои му даваа тон на општествениот живот во Г'аково. Меѓу другите, во досегашните пишувања за Константина се споменуваа неколцина: Мато Шабариќ, ѓаковчанин, Стјепан Бабиќ, осјечанин и Иван Сиќ, пожежанин.

Во куќата на Мато Шабариќ, мала една приземна куќа, во центарот на градот, Зрински трг, 5 — не можев да најдам никакви конкретни податоци за Константина. К'ерките на Мато Шабариќ, природно, не можеле да знаат ништо за Константина. Во домашната библиотека на Шабариќи, и во домашната архива, не можев да најдам некаков податок за нашиот поет. Но можев да утврдам дека пријателот на Константина, Мато Шабариќ, се занимавал, во времето кога Константин живеел во Г'аково, со пишување песни. Задоен со илирските идеи, католикот Шабариќ своите стихови ги пишувал со кирилско писмо; тоа беше во времето кога владееше еден широк замав за обединување на сите Јужни Словени. Домот на Шабариќ и подоцна ќе стане радо посетуван дом од разни книжевни луѓе, од сите области во кои живееле Јужните Словени, кои наминувале во Г'аково, нарочно поради меценатските особини на Штросмаера.

Како близок пријател на Константин се споменува и д-р Стјепан Бабиќ. Неколку години само помлад од Константина, Бабиќ (роден 1836 г.), заправо доаѓа во Г'аково, во есента 1860, кога и Константин. Во богословијата е наставник по хемија, постојанен е другар на Константина, со кого заедно стапува во богословијата. К'е се занимава со книжевни работи.

Како трет близок другар на Константина се споменува Иван Сиќ. За време на пребивањето на Константина во Г'аково Сиќ бил студент во богословијата.

*

* *

Истражувајќи други податоци за Константина во Г'аково, можев да утврдам дека во кругот на богословијата и

на бискупијата постојат живи спомени за пребивањето на Константина во Г'аково. Тоа, веројатно, се должи на лектирата. Мецената Ј. Ј. Штросмаер, додека беше жив, често прикажуваше за Константина; неговите изјави се забележани. Денеска се тврди дека во старото здание на семеништето — богословијата имало една собичка над чиј што влез се наоѓала табла — спомен-плоча. На спомен-плочата стоел запис дека во таа собичка, во 1860 г. живеел поетот Константин. Во последно време, пред да се растури старата зграда, собичката служела како амбуланта на семеништето. Во бискупската библиотеката, како и во семенишката библиотека, природно, се наоѓаат примероци од З б о р н и к о т н а м а к е д о н с к и н а р о д н и п е с н и, кој можеше да се печати само благодарејќи на помошта што ја даде Штросмаер. Примерокот што Константин му го посвети на Штросмаера, за време на последната војна, и' е отстапен на Народната библиотека во Софија.

* *

*

Подолго време живеел Константин во Загреб, цели шест месеци тој таму се занимавал со пишување и со коригирање н а З б о р н и к о т о д н а р о д н и п е с н и. Неговиот престој секако дека мораше да остави некакви траги во архивите на главниот град на Хрватска.

Куќата во која живеел Константин во Загреб, со помошта на архивски списи, можев да ја пронајдам. И денеска таа постои и се наоѓа во строгиот центар на Загреб, во улицата на П. Радиќа. Се разбира, куќата претрпела во текот на скоро едновековниот свој живот знатни измени, и таа само во основата е куќата во која живеел Константин. За жалење е дека домот во кој проживеел Константин цели шест месеци над тешката препишувачка и мачната коректорска работа над З б о р н и к о т о д м а к е д о н с к и н а р о д н и п е с н и поради честите преправки и промени на сопствениците, не ни зачувале некаква дофатлива трага за Константина, некаков ракопис, забелешки, коректури, евентуално автографот од З б о р н и к о т о д н а р о д н и п е с н и, некој примерок од печатениот Зборник. — Од една недоволно прецизна белешка на Минко Фетваџиев (2), полна, покрај тоа со доста некритичности, се гледа дека тој — Фетваџиев во 1892 година ја посетил една куќа, за која му рекле дека таму живееле браќата Миладиновци (?!). На таванот од таа куќа — која не ја преци-

зира: „В една стара къща на близка улица до новостроящата се катедрала“ имало два сандака со книги, што останале од Миладиновци. Во сандаците имало „книги на разни езици, ръкописи и много фотографии . . . Вероятно в тия книги са събрани и вещи от последующи квартиранти”. Содржината на сандаците ја разгледал „с младежко око“ и покрај тоа што газдарицата на куќата му ги давала сите книги, тој зел само еден примерок од Зборникот на браќа Миладиновци (не кажува дали имало повеќе такви; какви имало ракописи) „оригинала печатан на груба хартия”, и некои други две книги. Дали тоа била навистина куќата во која живеел Константин, и дали двата сандака биле негови? — Токму во таа година сопственичката на куќата, што ја утврдив јас како куќа во која живеел Константин во Загреб — извршила големи преправки, баш на таванските простории! — Денешниот сопственик на куќата, една припроста бабичка, нити знае, нити што чула за Константина и за неговиот З б о р н и к о д н а р о д н и п е с н и!

Со поставањето една спомен-плоча на куќата во која живеел Константин во Загреб, би се дал виден доказ за нашето ценење на Константиновата напорна работа околу печатењето на З б о р н и к о т о д н а р о д н и п е с н и.

Градската архива, која би можела нешто да ни каже за Константиновото пребивање во Загреб, претрпе во оваа војна големи загуби. Заправо оној дел од архивата, кој би можел прецизно да не’ информира за времето кога дошол Константин во Загреб, како и за денот кога го напуштил престолниот град на Хрватска, кој би ни зборувал за неговите состанари, за неговите соседи, — архивата на пријавниот отсек, уништена е наполно во последните денови на усташката власт. Со непотребното и бесмисленото палење на невината архива на пријавниот отсек, на Загреб му е одземен дел од неговата историја, а нам ни се избришани потребните податоци за Константиновото пребивање во Загреб.

*

* *

Во Загреб, при едно систематско истражување, верувам дека би можеле да се најдат нови податоци за браќата Миладиновци, нарочно за Константина. И денеска во Загреб, со малку поголема стрпливост може да се набави реткиот и драгоцен З б о р н и к о д н а р о д н и п е с н и на браќата Миладиновци. За тоа зборува мојот пример. За релативно

ниска цена успеав во 1949 г. да набавам еден коректно зачуван, убаво укоричен, З б о р н и к о д н а р о д н и п е с н и.

Во градот каде е печатен Зборникот на браќата Миладиновци, сигурно има уште на десетници примероци од драгоцената македонска книга. Некои од нив имаат и посвета од Константина. За време на пребивањето во Загреб Константин заврзал пријателски врски со разни луѓе, првенствено со книжевни луѓе. Самиот Константин бил поет, и во Загреб пеел, а таму дошол за една чисто книжевна работа, над која капел целн шест месеци и ден и ноќ. За неговата работа сигурно се интересирале загрепските книжевни луѓе. За печатењето на Зборникот пишувал и печатот. За интересот на книжевниот Загреб спрема нашите народни песни најопиплив доказ е големиот список на претплатници, на п о т п и с н и ц и, како што ги нарекол Константин претплатниците на Зборникот. Списокот со број од триесет и два претплатника од релативно малиот за тоа време Загреб, зборува за љубовта што ја покажувал книжевниот, научниот, воопшто културниот Загреб кон делото на браќата Миладиновци и нарочно кон народното творештво на недоволно познатиот братски македонски народ.

Повеќе од бројот, имињата на Дежелиќа, Смичикласа, А. Мажураниќа, Ватрослава Јагиќа, Јанка Јурковиќа, Вјекослава Бабукиќа, — да ги споменам само најпознатите во групата од загрепските претплатници — ни зборуваат дека она што беше најиздигнато во тогашното хрватско општество покажа жив интерес кон делото на нашите книжевници, кон нашата народна книжевност. Споменатите имиња, покрај тоа, и оние што не ги споменав, а се во списокот на претплатници, сигурно да не го претставуваат целокупниот број од претплатници од Загреб. За тоа тврдење имаме сериозни причини. Кругот на Константиновите познаници бил многу поголем; тој имал врски и со највисоките политички и културни личности на Загреб и Хрватска. За Штросмаера и да не зборуваме. Тој е негов мецена, и сигурно со неговото посредство Константин можеше да дојде во допир со луѓе од уплив.

Блискиот пријател на Ј.Ј. Штросмаер др. Фрањо Рачки, познатиот југословенски историчар, е еден од оние луѓе со кој се запознал Константин, благодарејќи на Штросмаера. Дека Константин имал врски со Рачки не' известува самиот Рачки во еден свој научен прилог. (3). Во овој прилог, на приведените страници, а под точка 3 и 4 објави три записа (У с а м о с т а н у Т р и е с к а в а ч к о м у М а к е д о н и ј и

надгробни надпис од год. 1362; друг еден запис: Надгробни надпис у цркви св. Димитрије у старом граду Велесу у Македонији, и уште еден запис и кон нив даде јазична и историска анализа. Зборувајќи за тоа од кого ги добил овие записи, Рачки вели дека ги добил од покојниот Константин Миладинов чија тешка судбина му е позната. Записките, вели Рачки, ги препишал Димитрија Миладинов, а „приопћени ми покојним Миладином", како го викал Константина. Дружењето со Рачки можеше позитивно да се одрази на Константина. Кај Рачки, во неговата заоставштина, можеби би можел да се најде некој друг податок за браќата Миладиновци. (Со ова го надополнувам мојот прилог: Димитрија Миладинов како собирач на книжевно-историски споменици; како што се гледа, извесни материјали, што ги собрал Димитрија, објавени се и во Загреб; нив сигурно ги донесол Константин од Москва).

Во кругот на пријателите на Константина во Загреб го гледаме и познатиот книжевник, научник и политичар хрватски Иван Кукуљевиќ — Сакцински. Кукуљевиќ заправо во времето на Константиновото доаѓање во Загреб станува голем жупан загрепски и личност со голем политички углив. Со него Константин често доаѓал во допир и му реферирал за приликите во Македонија. Се знае дека Кукуљевиќ и отпорано покажувал жив интерес кон лулката на старата јужнословенска книжевност. Во својот Архив за повијестницу југословенску, книга IV, 1857, стр. 163—177, тој објави Старине мацедонске, испратени до него од познатиот „старинар", собирач на македонски народни умотворби и други културно-историски споменици Стефан И. Верковиќ. Константин бил толку близок со Кукуљевиќа што можел да му препорача овему и да се претплати на Дунавски лебед на Г. Раковски, како што се гледа од едно писмо на Константина испратено до Раковски на 12 февруари 1861 година (4). Константин сигурно познавал и други книжевници и политички луѓе во Загреб. Познато е дека во книжевниот Зборник Низ бисера југословенског (го уредил и го издал на 1863 год. Никола Стокан со Војислав Претнера) се објавени две народни македонски прикаски од Прилеп. Нив сигурно им ги предал на уредниците уште додека бил во Загреб Константин, сакајќи да види напечатен барем само дел од народните прикаски, што не можел да ги внесе во голе-

миот Зборник од народни песни. (За овие народни приказни види го мојот прилог на стр. 63).

Во кругот на Константиновите пријатели можеби би можеле да го уброиме и познатиот хрватски преродбеник, таткото на Илирското движење, Људевит Гај. Во времето на Константиновото пребивавање во Загреб, Гај упорно работеше на тоа да го врати изгубениот положај на духовен водач на хрватскиот народ. Неколку години подоцна — Гај — и наросно син му Велимир — ќе добиваат опширни известаи од Македонија за тамошната положба од споменатиот Верковиќ, којшто беше голем обожавател на Гаја и на илирските идеи. Во богатата библиотека на Људевита Гаја, покрај делата на Јоакима Крчовски и сите на Стефана Верковиќа, го наоѓаме и З б о р н и к о т на браќата Миладиновци.

Кај споменатите луѓе и кај други културно-книжевни работници од Загреб од тоа време, заправо кај нивните наследници, треба да се бараат материјали за Константина, воопшто за браќата Миладиновци. Во нивните кореспонденции, во нивните библиотеки, треба да останало некаков материјал, некаква трага од пребивавањето на Константина во Загреб. Покрај тоа и во другите архиви: во Државната архива, во Надбискупската архива, во општинската архива може да се крие некој драгоцен податок, којшто би фрлил нова светлина на овој период од животот на Константина. Во Загреб, можеби, лежи некаде автографот од драгоцениот З б о р н и к  о д  н а р о д н и  п е с н и; можеби таму се и ненапечатените македонски народни прикаски, речникот, нотите од народните песни, кореспонденцијата на Константина.

*

*   *

Кон овие прашања, што претставуваат само дел од неразјаснетите проблеми сврзани со животот и делото на браќата Миладиновци, можат да се додадат уште низа други.

Нив ќе треба да ги решаваат — проучувајќи го целиот наш деветнаесетти век сестрано — нашите научни работници, нарочно младите научни сили што почнуваат да израстуваат од пазувите на нашиот Филозофски факултет. Кај знатен дел од нашите студенти по македонски јазик и историја на нашите книжевности пробуден е жив интерес кон нашето минато. Во врска со проблемите сврзани со браќата Миладиновци, еден наш студент по историја на нашите книжевности во научните истражувања во Државната архива

во Белград, успеа да пронајде некои материјали што зборуваат за добивање стипендија за еден син на Димитрија, за школување во Белград. За школувањето на една од ќерките на Димитрија збори и Царевна Миладинова (5). Во истата Архива се кријат уште доста материјали кои, откако ќе се обелоденат, ќе ни ја расветлат многу повеќе нашата културна историја; сигурно и историјата на браќата Миладиновци, дека таму има и други материјали за браќата Миладиновци.

*

*  *

Крајот на големите стружани прилично е објаснет. Но има уште доста нерасветлени прашања. Дали се тие отруени, како што зборува голем дел од литературата што е напишана за нив, или умреле од некаква болест, евентуално од тифус, како тврдат некои извештаи? Тоа е, за сега, тајна! Решението на таа тајна, како и на многу други тајни, лежи сокриено во поверливите турски списи, сместени во цариградската Државна архива. Кога совесно ќе се прегледаат сите списи на таа Архива, дури тогаш ќе можеме да дадеме сигурен одговор на прашањето каков бил крајот на Константина и Димитрија Миладиновци.

Откако ќе се прегледаат погоре спомenatите архиви, и откако ќе се изнесат нови документи, нови материјали, дури тогаш ќе можеме да дадеме една полна монографија за животот и делото на браќата Миладиновци; дури тогаш нивните ликови ќе станат наполно реални и светли.

## МЕСТОТО НА БРАЌАТА МИЛАДИНОВЦИ ВО ИСТОРИЈАТА НА МАКЕДОНСКАТА КНИЖЕВНОСТ

Почетокот на 1862 година му донесе на двојно поробениот македонски народ големи искушенија. Тешката економска криза — што беше предизвикана од лутата неродица и силната стопанска депресија — засилена уште со новите даночни намети и со принудниот заем, ги исцрпи до крајни граници економските можности на нашиот човек, доведувајќи го, нарочито работниот селанец, до питачки стап. Кон оваа тешка економска положба, за која ни зборат разните званични и, повеќе, поверливите дипломатски документи, се придружуваат и политичките прогонувања на напредните наши луѓе: главно, учителите и поиздигнатите трговци. На десетици видни граѓани, учители, трговци, наклеветени како бунтовници и шпиони српски, односно руски, фрлени се во затвор. Струга, Охрид, Битола, Велес, Солун, Цариград, и некои други места зборат дека во нивните темници, во ова време, беа насобрани многу Македонци, и дека беа изложени на разни маки по затворите.

Јануари 1862 година му донесе најтежок удар на нашиот народ. По повеќемесечното темнување по цариградските зандани, во втората половина на јануари, набргу еден по друг, умреа браќата Миладиновци. Прво понежниот и помладиот: Константин, на 18 јануари, а потоа, на 23 јануари, постариот Димитрија.

Во галеријата на знаменитите Македонци, што работеле за напредокот на својот народ, водејќи борба против подмолните фанариотски владици и нивните наредбодавци и заштитници, турските властодршци, имињата на браќата Миладиновци го заземаат првото место. Константин и Димитрија Миладиновци се најсаканите наши преродбенски работници. Нивната улога во македонската преродба е многу голема. Тоа се сеќаваше уште тогаш, додека тие работеа на будењето на нашиот народ, кога влагаа во борба против

непријателите на нашиот народ; подоцна, нивните ликови се повеќе станувааа посветли, поголеми, зашто пристигаа нивните ученици, што знаеја правилно да ја преценат нивната работа и нивната улога во културното и националното будење на македонскиот човек. Денеска, проценувајќи ја нивната работа од една историска перспектива и во новите услови на нашата стварност, слободно може да се рече декатие, со својата неуморна работа на будењето на нашиот човек, со својата неустрашима борба против денационализаторската работа на фанариотските владици, со својата организаторска работа околу прибирањето на македонските прогресивни сили за идната вооружена борба против отоманскиот поробувач, со драгоцената акција во собирањето и печатењето на нашите народни умотворби и, најпосле, со својата книжевна работа, — со сето ова браќата Миладиновци наполно го заслужуваат признанието што им го оддаваме ние во Македонија, и останатите братски народи во Југославија.

Димитрија и Константин Миладиновци се родени во Струга, пријатното и убаво наше гратче, што лежи на Охридското Езеро. Струга од младите години на Димитрија (роден во 1810 година) и на Константина (роден во 1830 година) Миладиновци, и во текот на првата половина на XIX век, достигнува завиден економски просперитет. Со својата прекрасна положба, потпирајќи се на Охридското Езеро и лежејќи на двете страни од Црниот Дрим, со својот богат економски живот, силно развиена трговија и разни занаети, со својот просветно-културен живот, Струга од овој период можеше да предизвика убаво расположение кај нашиот народен пеач, тој да ја опее во звучните и течни, полни со мелодиозност стихови, какви што се и водите на вечно брзиот и како солза чист Дрим:

Шчо ми е мило и драго
На Струга дуќан да имам!
Оф леле, леле либе-ле,
На Струга дуќан да имам!
На кепенците да седам . . .
Струшките моми да гледам
К'де ми одет на вода . . .
Со шарените стомниња . . .
Со везените чевлиња . . .

Децениите во кои се родија најстариот и најмладиот син на скромниот струшки грнчар Ристе Миладин, беа децении

на силен просветно-културен уплив грчки. Во блискиот Охрид, и во Струга, како и во останатата Македонија, по укинувањето на Охридската самостојна архиепископија и укинувањето на Пеќката патријаршија (под чија јурисдикција потпаѓаа и некои македонски области), по црквите, во богослужбата, и во школите, како наставен јазик, се воведува грчкиот јазик. Како црквите, исто така и школите — обично по манастирите и под закрилата на црквата — се наоѓаат под остриот надзор на Цариградската патријаршија. Во школите се предава, како се рече, на грчки јазик, и се изучува грчката книжевност, историја и др. Со тоа, и црквата и школата, во ова време, се јавуваат како силни пропагатори на елинизмот кај нас.

Првите години на школувањето на браќата Миладиновци се во врска со вакните манастирски школи, во кои се предавало на грчки јазик. Покрај првите, основните, школи, браќата Миладиновци и гимназијата ќе ја учат на грчки јазик, а Константин и универзитетот ќе го сврши на грчки јазик, во Атина.

Старовремската, манастирска школа Димитрија ќе ја заврши во манастирот Св. Наум, каде што ќе ги исполнува и обичните, измеќарски работи, предвидени со манастирските правила, што ги толкувал самоволниот игумен на овој манастир. Долго по тоа, Димитрија ќе се сеќава за овој учител — тиранин, кој, како не' известува Димитрија во едно писмо од 1852 год., наредил да се изгорат драгоцените ракописи од богатата манастирска библиотека. Откако добро го совлада писмото — изгледа дека нешто научил уште во Струга — Димитрија го напушта манастирот и оди во Охрид, каде што го продолжува своето школување кај познатите за времето охридски учители. Набргу, во 1830 година, Димитрија, дваесетгодишен, го заменува својот учител во одделението и оттогаш, цели триесетина години напред, со извесни прекиди (службување во Драч, и 1833-1836 г. школување во гимназијата во Јанина, каде што солидно го совладал старогрчкиот јазик со книжевноста), тој ја изведува својата учителска работа по разни места, села и градови на Македонија. Скоро дваесетина години Димитрија, како грчки воспитаник, предава по македонските грчки школи грчки јазик и ревносно, дури огнено ја шири грчката култура, нанесувајќи им штета дури на некои историско-книжевни спомениции наши. — Работејќи како грчки учител, Димитрија, под разни упливи на словенските и илирските идеи, што во Македонија ќе ги внесуваат разни патописци и други

луѓе што ќе ја крстарат Македонија (како што се рускиот научник Виктор И. Григорович, Антун Михановиќ, хрватскиот поет, потоа собирачот на разни старини и народни умотворби, „Илирот", Стефан Верковиќ и др.), ќе започне да се расвестува и да мисли на културната и просветната преродба, прво својата преродба, а потоа и народната. Споменатите луѓе и низа други (од кои Бугарите Александар Егзарх, Г. Раковски), ја утврдуваат кај него мислата за словенската солидарност и, што е можеби уште поважно, кај него узрева мислата за исфрлањето на грчкиот јазик од македонските школи и од богослужбата. Ова сознание, уште недоволно искристализирано, ќе се претвори во цврсто, фанатично решение, што ќе го спроведува во дело, по враќањето свое од скоро едногодишниот престој меѓу Србите. Како што е познато, Димитрија, при крајот на 1855 г. доаѓа во судрување во Битола со тамошните гркомани, и ја напушта Македонија, одејќи во Мостар, за писар кај тамошниот фанариотски владика. Но огорчен од нечовечните постапки на владиката, кој го малтретирал херцеговското население, Димитрија го раскинува договорот со владиката, се заречува во иднина да не соработува со ниеден фанариот, и оди во Сараево, Сремски Карловци и Белград. На овој пат тој ќе се запознае, како не' известува Рајко Жинзифов, со српскиот јазик, ќе ги запознае српските народни песни. Носејќи ја во себе идејата за потребата од една поширока јужнословенска заедница, за време на овој престој меѓу Србите, и нарочно за време на повеќемесечниот престој во Белград, Димитрија наполно ќе се прероди. Живеејќи во Белград, тој можел да види до какви резултати може да се дојде во културното и просветното издигање во една слободна држава, во која просветата се развива на народниот јазик. Помислувајќи на двојното ропство во кое живееше Македонија, Димитрија се занесува со мислата да остане во Белград, таму да учителствува. Во таа смисла Димитрија поднесува една претставка до министерството за просвета и моли да биде поставен за учител во Белград. Во очекување на решението за поставување, Димитрија преговара со управата на гимназијата во Сремски Карловци, помладиот негов брат Константин да биде примен за професор за грчки јазик. Ни во едното, ни во другото не успеа Димитрија. Константина го победил, на конкурсот, еден дипломиран студент на градачкиот универзитет, Лука Зима, вредниот трудбеник на научното поле и единствен иден претплатник од Ср. Карловци на Зборникот од браќата Миладиновци.

Иако не беше поставен за учител во Белград, Димитрија, како да успеал да добие некаква помош за собирање историско-книжевни споменици во Македонија. Било како, тој наполно прероден, појде како Савле, а се врати како Павле, како што вели Шапкарев, некаде околу Митровден се најде во Струга (на 3/15 октомври 1856 г. Димитрија е уште во Белград), носејќи со себе разни српски школски учебници и песнарки, од кои ќе предава во Прилеп, и другите места во Македонија. (Интересно е да се спомене дека во Прилеп се зачувала една Српска граматика за гимназијалну младеж књажевства Србије од Владимира Вујића, печатена токму таа година, кога Димитрија бил во Белград, 1856; Граматиката што е најдена во Прилеп сега е заведена во библиотеката на Семинарот за јужнословенски книжевности при Филозофскиот факултет во Скопје, инв. бр. 1.726).

Сега, по враќањето од Белград, настанува најживата просветна дејност на Димитрија. Пpероден, тој сака да го пpероди и својот народ. Прва задача му е брата си Константина и уште неколку млади македонски учители, да ги испрати во Русија, на школување, да ги спаси од грчкиот уплив. Откако го стори тоа, Димитрија се зафати со сите свои сили да го воведува македонскиот јазик по школите. При тоа, за наставата, тој се користел најповеќе со српските учебници (буквари, граматики, читанки, песнарки, од кои некои тој сам ги донесол од Белград, како се рече веќе а некои му ги нарачал еден трговец), и некои бугарски што му ги добавувал од Цариград еден „книгопродавец од Битола родум Албанец". Опишувајќи ја учителската дејност на Димитрија во Прилеп, неговиот најдобар биограф Жинзифов, дава низа интересни податоци, од кои се гледа дека Димитрија Миладинов развил жива дејност за воведувањето на македонскиот јазик во школите и исфрлувањето на грчкиот јазик. Наизменично тој предавал на македонски, на српски и на црковнословенски јазик. Народниот јазик го пропагирал на состаноците со граѓаните; по службата во црквата, тој им раскажувал на граѓаните за она што го видел во Србија, во Босна. Им раскажувал за историјата јужнословенска. Тој целиот се ангажирал во расвестувањето на заспиениот наш човек. Димитрија, како што не' известува Жинзифов, „не оставал ни една минута без работа: по часовите тој одел или при старите баби, или моми, да ги запишува нивните песни, пословици, приказни и др., или пак брзал да најде по гостилниците луѓе што ги

познавале месностите и кои со голема мака ги терал да му раскажуваат по кои патишта минувале, кои села се македонски, а кои турски, по колку куќи има во нив, какви се називите на планините, на реките и сл. Сите тие известија тој ги запишувал и така оставил верен опис на Македонија, што го испратил во Москва на Ј. Орел — Ошмјанцов за составање Словенска географска карта." Овој цитат на Жинзифов за живата дејност на Димитрија Миладинов, ја поткрепуваат и некои други современици на големиот преродбеник. Така од необјавената Автобиографија на Марко Цепенков, еден од најдаровитите следбеници на Д. Миладинов во собирањето на народни умотворби, се гледа дека Димитрија собирал народни умотворби и од татка му на Марко, и тоа со јасна намера: „Јас сум сторил ниет да типосам една книга со песни и друзи народни сторенија. За да остане за спомен на нашето потекло, чунки ние све кај туку се грчиме и госпо знаи до крај како ке бидиме. Ете затоа сакам да зберам и да типосам песни и друзи работи", му ја објаснувал Димитрија својата собирачка работа на стариот Цепенков. Друг еден податок, за собирањето податоци од географски карактер и за етничката положба во Македонија, ни дава рускиот географ Ошмјанцов. Во протоколот од заседанието на Славјанското општество или благотворителниот комитет во Москва, од 13 февруари 1862 год., забележено е дека е комеморирана смртта на браќата Миладиновци, кои имале јаки врски со овој Комитет, и дека, меѓу другото, за односите на Димитрија со Ошмјанцов зборел последниов: „Членот Ј. Орел Ошмјанцов изнесе некои податоци за односите свои со постариот Миладинов, по повод собирањето географски и етнографски сведенија за Јужна Македонија, за Етнографската карта на Јужните Словени, што ја составил тој." (Ден, Москва, бр. 43 од 27 X 1862 г.). Неговата активност не се заврши во Прилеп. Со истата агилност тој ќе работи секаде по Македонија, каде ќе учителствува: во Струга, Охрид, Кукуш... Поменатиот негов биограф Жинзифов објавува едно писмо, што Димитрија го упатил од Струга на кукушаните од кое се гледа дека и по овој пат тој вршел жива пропаганда за воведувањето на народниот јазик во школите и црквата: „Скакам од радост им пишува Димитрија на 24 октомври 1857 год. од Струга на кукушаните — кога ја гледам вашата љубов и стремеж спрема нашиот мајчин јазик... Криво гледаат на вас Грците! Вие имате гради, и словенски гради покажујте. Го укоруваат нашиот словено-пелазгиски јазик, еден од

најстарите и најбогатите јазици и го наречуваат варварски јазик! Со прст покажувајте им ги словенските филолози, физичари, математичари и др. учени луѓе во Русија, Чешка, Далмација, Полска, Галиција, Славонија, Хрватска... Вие први во источна Македонија започнавте да го учите нашиот прадедовски јазик, вие први ќе го обесмртите во словенската историја нашето отечество...“ И на овој начин Димитрија ја обиколува Македонија, го буди заспаниот народ, собира народни умотворби и му ги испраќа на Константина во Москва, таму да се печатат. Покрај тоа на своите обиколки по Македонија, Димитрија ќе собира разни книжевно-историски споменици, од кои некои ќе ги испраќа во Белград, а некои и на Константина, што овој ќе ги обработува и преку кого извесни споменици ќе дојдат до рацете на познатиот хрватски историчар д-р Фрањо Рачки, кој ќе ги печати во списанието „Књижевник“, I, 1864.

Работејќи на понародувањето на македонските школи и исфрлањето грчкиот јазик од црквите и школите, Димитрија ќе развие жива дејност и на тоа да се заменат и црковните раководители, владиците; место грчките владици, да се доведат владици од словенско потекло. Со овие барања, природно е дека, како последица, се предизвика силна омраза кај фанариотските владици против целото народоносно движење и против неговите раководители, од кои еден од највидните беше Димитрија Миладинов. Високите црковни кругови, фанариотските владици, блиски до турската власт, ќе преземат мерки да го задушат преродбенското движење.

Борбата против фанариотските владици ќе добие особено остра форма во прашањето за поставање нов охридски владика, во 1860 година, кога, по смртта на дотогашниот владика охридски, требаше да се постави нов. Димитрија, како најистакнат борец против фанариотите, — во тоа време бил учител во Струга — стапува во акција: новиот охридски владика да биде лице од словенско потекло. Се ангажира граѓанството и целото население од Охридско и се испраќаат петиции до Цариградската патријаршија. Во тоа време Охрид има веќе силна буржоазија, економски силна, со широко развиени трговски врски со главните градови во Турско, и надвор од неа, со некои главни градови во западна Европа, нарочито со Лајпциг, каде што често сретуваме Македонци, поправо охриѓани, на прочуените лајпцишки панаѓури. Ваквата македонска, конкретно охридска, буржоазија покажуваше, разбирливо, желба раковод-

ството во црковните и просветните прашања да мине од фанариотски раце во македонски.

Но Патријаршијата не покажуваше ни најмалку разбирање за оправданите барања на охриѓаните. Таа одново за охридски владика наименува Грк. А против претставниците на Охрид, што се бунеа во Цариград, поднесува тужба до Портата, барајќи тие да се заточат. Новодојдениот охридски владика, Мелетија, познат по своите недела и мекопутности, набргу по пристигањето во Охрид, ќе преземе мерки да му се освети на Димитрија за непријатностите што овој му ги причини, со акцијата да му оневозможи да дојде во Охрид за владика. Најлесното беше: да се денунцира, и Димитрија да се прикаже како државен непријател, бунтовник, и човек — шпион што работел во полза на Русија и Србија. Својата денунцијација, во формален поглед, владиката лесно можеше да ја поткрепи и со некои факти. Димитрија навистина многу патувал по Македонија, собирајќи народни умотворби, разни старини, ракописи; собирајќи и пари за подигање бугарска црква во Цариград; тој собирал околу себе луѓе и ги припремал за борба против фанариотите — верните службеници на власта! Тој одржувал интимни врски со разни руски луѓе. Брат му Константин бил студент во Москва, и со него одржувал постојана врска преку писма; во Москва Димитрија испратил уште неколку свои ученици; во Русија, видовме, му испраќал разни материјали на Ошмјанцов, па на Севастијанов и др.; примал посети на разни руски (дипломатски) чиновници: Григорович, Рачински, Е.П. Јужаков и др. И во врска со оптужбата за врските со Србија доставата можеше добро да се поткрепи. Димитрија скоро половина година престојал во Белград, одржувал врски со Белград, испраќал разни материјали таму, неговото име се споменувало на страниците од Гласник на Друштво српске словесности, нарачувал учебници српски и сл. А добивал и по некоја пара, за сторените услуги, и од Русија и од Србија. Ова беше доволно власта со сета потребна подозривост да се однесува кон доставата на охридскиот владика. Некако во исто време и врз основа на иста денунцијација, пак од страна на фанариотските владици од Битола и Велес, допаѓа во затвор и велешанецот Јордан Хаџи Константинов-Џинот, исто како и Миладинов, распален патриот и голем противник на сето поповско и фанариотско. Овега беа го оптужиле дека „имал врски со луѓе од Србија и дека спремал востание во Турско.“ Само што додека овојројде, релативно, доста евтино,

со неколку години прогонство во Мала Азија и едно изгубено око од малтретирањето од страна на заптиите, Димитрија Миладинов, откако беше уапсен во Струга на последниот ден од месец февруари 1861 г., и откако ги промени неколку апсани: струшката, охридската, битолската, солунската — во цариградската темница, пред рамно 90 години, ги заклопи своите умни и борбени очи, неколку дена по брата си Константина.

Истата тешка судбина го чекаше и помалиот брат, поетот Константина. Тој, откако ја изучи основната писменост кај брата си Димитрија, а потоа гимназијата во Јанина и универзитетот во Атина, и некое време го учеше словенското писмо во Света Гора кај познатиот македонски преродбеник Партенија Зографски, ќе учителствува извесен број години по разни селски и градски грчки школи по Македонија. По враќањето на Димитрија од Белград, а по предлог на некој руски трговец, со кого Димитрија разговарал на бродот при враќањето во Македонија, Константин оди во Русија, како благодејанец, и таму ќе остане од почетокот на ноември 1856 па некаде до средината на 1860 година, најповеќе како студент на московскиот Историско-филолошки факултет. Во Москва, покрај со студии, Константин учествувал во животот и работата на кружокот од јужнословенските студенти-питомци на Московскиот благотворителен комитет. Во Москва Константин и пропеал. Еден од неговите биографи, Рачински, давајќи некои податоци за Константина, овој период од неговиот живот, неговото живеење во Москва, го прикажува доста опширно, и ни тврди дека Константин, покрај тоа што озбилно се занимавал со проучувањето старата наша книжевност, непрестано бил во поетско настроение. Најголемиот дел од неговите малобројни песни се испеани во Москва. Таму Константин ги редактирал своите материјали: народните умотворби што ги донесол со себе, односно што редовно му ги испраќал од Македонија брат му Димитрија, односно што ги добил од Рајка Жинзифов, В. Чолаков и некои други свои колеги. Работењето околу народните песни, секако позитивно влијаело на веќе поетски настроениот Константин, и тој да почне да пее. Прашањето со печатењето Зборникот од народни песни никако не се помрднуваше од место. Руските луѓе не покажуваа некаков интерес за неговото животно дело — Зборникот. Освен двајца, останатите, и од кругот на Комитетот и инаку, не се интересуваа за Зборникот. Тоа многу го навредуваше Константина, како што за тоа

ни збори Рачински. При тоа уште му ја отежна ситуацијата тешката повеќемесечна болест, што го врза за постела во Екатеринската болница (зимата 1859/60) и многу му го руинира здравјето. При ова, тој добива и едно топло писмо од брата си Димитрија, кој го повикува да се врати во Македонија: „Дојди си, мили мој брате — му пишува Димитрија — поскоро, од ништо не бој се... остај се'... јас веќе ти најдов место за учител во Охрид... Дојди право во татковината, да ги зарадуваш моите деца, нашите роднини и пријатели. Нашата чудна пролет, мирисливите цвеќиња, зелената трева по нашите планиње, моите и прегратките на нашите роднини — сето тоа е земен рај!" Сликата на родниот крај и драгите роднини што вака му ја дочаруваше Димитрија во своето писмо, суровата московска клима, безизгледноста Зборникот да се напечати во Русија — сето ова влијаеше на Константина тој да се реши да ја напушти Русија и да се врати во Македонија. При избирањето патот за враќање во Македонија, тој не се врати по оној пат по кој дојде — преку Одеса, туку побара нов пат, преку Беч, Загреб, Белград...

Константин ја напушта Москва некаде кон средината на 1860 година и се сретнува во Беч со идниот свој голем мецена и пријател бискупот хрватски Јосип—Јурај Штросмајер. Од Беч тие двајцата заминуваат за Ѓаково, бискупската столица на Штросмајера. Во Г'аково Константин останува неколку месеци и ги препишува сите песни со словенско-македонска, кирилска, азбука, бидејќи целиот Зборник беше напишан со грчки букви. Заслугата е на Штросмајер, како се гледа од едно негово писмо, дека Зборникот од народни песни е напечатен со кирилица, а не со грчка азбука. Тој му посоветувал на Константина Зборникот да го транскрибира со кирилска азбука, и дури тогаш да го напечати. Како драг гостин на владиката Штросмајер, Константин ќе остане во Г'аково до 9 јануари 1861 год., кога заедно со бискупот ќе појде во Загреб и ќе го даде во печат Зборникот. Тогашниот печат во Хрватска и во Србија, потоа пречанскиот српски печат, го забележи престојот на Константина во Г'аково и во Загреб, како и текот на печатењето на Зборникот. Главните вести од тогашниот печат, и некои архивски материјали, ги изнесувам на друго место. Овдека напоменувам дека Зборникот од народни песни излезе од печат во понеделник, на 24 јуни 1861 година.

Откако ги уреди своите работи, Константин го напушта Загреб и преку Г'аково, каде што се задржува извесно време и му го предава на Штросмајера првиот примерок од Зборникот, па преку Белград каде што ја дознава тешката судбина на брата си Димитрија — оди во Цариград, да се обиде да го спаси од затвор постариот брат. Место тоа да го стори, и тој допаѓа во темница. Интервенцијата од страна на Штросмајера — преку австрискиот пратеник на турската Порта — и некои други интервенции остануваат залудни, бидејќи браќата Миладиновци во овие денови, пред деведесет години, умираат во затворот.

II

Од кратките биографии на браќата Миладиновци, што ги изнесов овдека, можеше да се види дека се работи за луѓе што имале тежок, мачен животен пат, додека не успеале да извојуваат извесни придобивки на македонскиот народ. Излезени од фамилија на сиромашен македонски работник, воспитани во грчки дух, долго време пропагирајќи ја грчката култура и ширејќи го грчкиот јазик меѓу македонската школска младина, лично сеќавајќи се и издавајќи се за Грци, браќата Миладиновци — во условите што настануваат, кога до израз доаѓаат претензиите на веќе засилената македонска буржоазија за самостојна, словенска-македонска просвета и црква, се ослободуваат од силниот културен грчки уплив и започнуваат да живеат нов живот, сиот посветен на делото за освестување на македонскиот човек. При тоа, во националното будење, браќата Миладиновци се наоѓаа во доста тешка и неодредена положба, заправо во таква во каква што и можеше да се биде во тоа време во Македонија. Ставот на браќата Миладиновци, како и на другите македонски интелектуалци, културни и книжевни работници, во многу беше зависен од тоа какви врски имаа тие со соседните јужнословенски, односно другите словенски народи, под чиј културен уплив настануваше нивното национално преродување; каква беше нивната лектира; од која страна очекуваа помош во поглед на ослободувањето на Македонија. Оттука и произлегува извесната неодреденост кај нашите преродбеници воопшто. За тоа е веќе пишувано кај нас, и јас не мислам тоа да го повторувам. Поврзувањето на браќата Миладиновци — кога се откажаа од грчкиот уплив — за Русија, односно за Србија, па за Хрватска, и за бугарските дејци во Цариград и другаде — беше факт што го диктираше времето.

Мислењето — ни најмалку ласкаво — што за неодреденоста на браќата Миладиновци го искажуваа некои бугарски луѓе, го изнесе, во свое време, уште Шапкарев. Зборејќи за браќата Миладиновци, а во врска со нивната колебливост, односно „недоследност“ во поглед на нивната национална припадност, низа бугарски луѓе, критикувајќи ја книгата на Шапкарев М а т е р и ј а л и з а ж и в о т о о п и с а н и е т о н а б р а т ј а Х. М и л а д и н о в и . . . 1884, констатираа како за тоа ни збори Шапкарев во својот К р а т о к о д г о в о р . . . (печатен во Зборникот од народни умотворби, кн. III — IV, стр. XXII, нап.) — дека Миладиновци не се такви луѓе за кои би требало да се пишува, туку се тоа „п р о с т и и о б и к н о в е н и д а с к а л е т и н и . . . ч е л о в е ц и б е з о п р е д е л е н и ч у в с т в а и с т р е м л е н и ј а, л у т а ш т и а т у к’м г р’ц и з м а, т у к’м с’р б и з м а и н а ј п о с л е с л у ч а ј н о н е к а к з а с т а н а л и к’м б’л ѓ а р и з м а, в к о г о т о и с к о н ч и л и б е с п л о д н и ј а с и ж и в о т.” Оваа, како што реков, ни најмалку ласкава преценка за браќата Миладиновци, е одраз на неразбирањето на тешката положба во која се наоѓаа како браќата Миладиновци, исто така и останатите наши интелигенти. Од оваа мисла на старите критичари се задржувам на изразот „случајно”. Браќата Миладиновци, и останатите наши преродбеници, навистина случајно се задржаа на бугаризмот, како што случајно — заправо зависно од културните упливи — се издаваа за Грци, за Срби, за Илири . . . Всушност сите тие имаа македонско срце, што биеше за доброто на намачениот македонски човек. Дека е тоа факт во однос на „случајното” застанување на браќата Миладиновци „к’м б’лгаризма в когото и скончали беспл одния си живот” ни збори огорчената нивна песна Г л а с о д д а л е к а з е м ј а. Оваа песна, што ја напишал еден од браќата Миладиновци ( му се припишува на Константина), ни дава една мрачна страница од секидневниот живот на македонскиот народ. Во неа се збори за експлоататорските навици на грчките владици. Против таа експлоататорска политика народот водел борба и добил — бугарски владици. Нив, бугарските владици, ги уфрли во Македонија појаката бугарска буржоазија, која успеа за тоа да задобие и некои македонски буржоаски гласови. Токму работата на овие нови, бугарски, владици се осудува во песната Г л а с о д д а л е к а з е м ј а. Еве што мисли македонскиот човек за работата на бугарските владици на нашиот терен. Во сатиричен тон поетот го изне-

сува начинот како бугарскиот владика, по селата, ги собирал одвратните владички намети:

. . . . . . . . . . . . .
Поп и Протосингел седеле
На дуќан в л а д и к и н о збирале.
Пред них бедна баба стојала
И ги желно, сирота, молила:
Да ја почекајат неколку време,
Док' некоја пара от работа земе . . .
Но на нејзини љути плачови
Одговориле и овија гнусни речови:
„Д о н е с и, б а б о, т в о е в р ш н и ч е,
А к о л и н е, е д н о т е п с и ч е,
За да не те затвориме в племја,
Да поседиш на гола земја . . ."
Уплаши се баба сирота
И ми дома поита;
Донесе им тепсија широка
И кога си отиде, се извика:
„Милиј боже, милиј,
И вси небесни сили!
„За ова ли се молихме,
Оваква ли радост чекахме!
И грци ни владици мачеха,
Но не ни тепсии зимаха.
Ово ли је б'лгарин владика,
Кој ни чини мака толика?
Подобро је оште сто години,
Ако сме на мака наречени,
Да имаме владици грци,
Него ли овакви б'лгари в'лци."

(Съчинения на Димитър и Константин Миладинови, София, Хемус, 1939, стр. 90—92). — Чувте како македонскиот поет доаѓа до сознанието дека бугарски не е исто што и македонски! Народот е спремен уште сто години да остане под грчките владици, отколку да биде под бугарските. И не е ова единствениот случај за протестот и отпорот што нашите преродбеници го покажувале против бугарските владици. И за еден друг бугарски владика, што е инаку многу ценет во историјата на бугарската црква, за Аксентија Велешки, со слични зборови се изразува и познатиот наш преродбенски борец Јордан Хаџи Константинов

— Цинот. Жесток противник на сите владици со кои, било по која линија, имал работа, и прогонуван од сите владици, Цинот за Аксентија рече дека тој „владика Болгарин" — „хилјаду пути по зол е од првите" (— Грците владици). Аксентија Велешки во лош спомен го задржале и херцеговските селани, што жестоко ги експлоатирал, пред да дојде тоа да го чини со велешкото население (1)

Некако во истото време кога еден од браќата Миладиновци ја испевува песната — протестот Глас од далека земја, и кога Цинот така остро го осудува владиката Аксентија Велешки, во селото Робово (Струмишко), околу 1860 година, се води ваков разговор меѓу селскиот првенец и претставник на селските маси дедо Мицо и еден познат на времето велешки трговец и пропагатор на „б'лгарштината" во Македонија Костадин Шулев. Разговорот го забележил учителот Арсени Костенцев, кој во тоа време учителувал во Робово (а објавен е во Зборникот на Бугарската академија на науките, кн. VI, стр. 16-17).

„Е, е, дедо Мицо, набргу ќе добиеме бугарски владици и бугарски егзарх", му рече Костадин Шулев на дедо Мицо.

А овој вака му одговара: „А бе Костадине, друго, друго нешто, се тие црнокапци пак ние треба да ги раниме и облакаме — друго да ми кажеш!"

„Е, што друго да ти кажам, од тоа подобро има ли?", го прашува К. Шулев.

„Друго сакам јас, друго" — одново се јавува дедо Мицо!

„Што, на пример, сакаш", запраша Шулев.

„Јас сакам таква (мисли: слобода) каква имаат Грците, Србите, Власите и другите", му одговори дедо Мицо!

На чорбаџијата К. Шулев овој одговор на дедо Мицо не му се допаѓа, бидејќи во него тој ја сети решеноста на нашиот човек да се откаже не само од фанариотските владици, туку исто така и од бугарските, та заради тоа разговорот го завршува со народната прикаска за скованците кои, тукушто им изникнале перјата, веќе ја напуштаат старата скованка.

Овие примери лесно ни го објаснуваат тогашното разбирање на браќата Миладиновци по владичкото прашање и воопшто по прашањата за мешањето на бугарската буржоазија во нашите работи.

На овој начин израснувајќи, браќата Миладиновци дојдоа до сознанието дека културниот и националниот подем, дека македонската преродба ќе се постигне со про-

светното издигање на македонскиот човек, со ширењето на културата, со школите и книжевноста на народниот, македонски, јазик. Во тој правец се усмерени напорите на браќата Миладиновци, во вториот период на нивната дејност, кој, како што видовме, на жалост, траеше многу кратко време, одвај четири-пет години. Но и за тоа време браќата Миладиновци стигнаа да остават такви дела, поради кои ние и денеска ги славиме.

На прво место доаѓа работата на исфрлањето на грчкиот јазик од школите и црквите и воведувањето на македонски јазик во школите, а црковно-словенскиот во црквите. На ова поле главно работеше Димитрија Миладинов, по враќањето од Белград. И не само во Прилеп, за што реков неколку збора погоре, туку и по останатите места: во Струга, во Кукуш, во Охрид, и насекаде каде што патувал по цела Македонија. Главно благодарејќи на неговата агилност, македонскиот јазик успеа во многу места на Македонија да го истисне грчкиот јазик од школите и црквите. Во овој краток период Димитрија разви вистинска ударничка дејност, да се изразам со денешен термин. Покрај редовната настава што ја одржувал во училиштето, Димитрија, како што не' известува Жинзифов, одржувал курсеви за одраснати луѓе, што сакале да го научат словенското писмо, за работници, за жени. Тие курсеви често се држани длабоко во ноќта. Како да предвидуваше дека не ќе има доволно време да ја оствари својата намера, тој беше постојано во движење: собирајќи народни умотворби, старини и др. Покрај работата на воведувањето на народниот јазик во школите, негова е голема заслуга во собирањето народни умотворби. Заинтересуван одамна пред тоа, уште во времето кога В. Григорович, 1845 г. во Струга од мајка му на Димитрија, забележал неколку песни, Димитрија активно започна со собирање народни умотворби по враќањето од едногодишното патување по српските области, каде што нарочно во Белград, секако, имал често прилика да види колкаво значење им се придава на класичните збирки од српски народни песни на Караџиќа и каква улога играат тие песни во националното и културното издигање на српскиот народ. Носејќи ги веројатно со себе во Македонија Вуковите песнарки, Димитрија што е за нас многу поважно ја понесе и љубовта за собирање народни умотворби. И тој, навистина, по враќањето, покрај работата во школата и на курсевите, ги обиколува ановите во Прилеп, каде што доаѓале, на прочуените прилепски панаѓури, луѓе од цела

Македонија, и од нив собира разни податоци и народни умотворби; ги посетува старите жени, познавачите на народните песни, и од нив запишува неуморно: песни, расказн, пословици, гатанки, обичаи и др. Она што беше го собрал веднаш по враќањето од пат, тој му го предава на брата си Константина, кога овој тргнал во Русија да студира. И потоа Димитрија ќе собира народни умотворби, и не само во Прилеп — за што дадов една потврда — изјавата на Цепенков, — туку секаде по Македонија. Собраниот материјал ќе му го испраќа на Константина. Од своја страна и Константин, во Москва, развил жива дејност меѓу своите колеги и тие да му собираат народни умотворби.

Со собирањето народните умотворби и објавувањето на Зборникот во Загреб, 1861 г., браќата Миладиновци сторија за нашиот народ дело слично на делото на Вука Караџиќа за српскиот народ. -- Зборникот на браќата Миладиновци, кој во 1951 славеше деведесетгодишен јубилеј, е една импозантна книга од преку 550 страници формат голема осмина, кој содржи преку 660 песни (распределени на: самовилски, други стари, црковни, јуначки, овчарски, ајдучки, жални, смешни, љубовни, свадбени, лазарски и жетварски), извесен број бројаници, опис на свадбените обичаи во Струга и Кукуш, опис на годишните обичаи, неколку верувања, игри и народни преданија, список на лични имиња и презимиња, кратка збирка од народни пословици и гатанки, како и еден речник македонско-хрватски, и, на крајот, многу интересен список на претплатници. Зборникот на браќата Миладиновци е најобемното дело во кое дотогаш во невидени размери беше напечатен материјал со разни македонски говори. Тој Зборник му покажа на македонскиот народ колкаво книжевно богатство лежи скриено во него. Истовремено Зборникот на браќата Миладиновци им покажа и на останатите народи и на книжевните и научните луѓе дека македонскиот народ има богата народна книжевност. Распоредот на материјалот во Зборникот, даден по углед на Вуковите песнарки, овозможуваше, без голема тешкотија, да се прават паралели меѓу српската од една страна и македонската народна книжевност од друга страна. — Зборникот на браќата Миладиновци, прокрај знатните недостатоци што ги има, беше примен со голем интерес во научните кругови. За него се пишува кај сите словенски народи. Тој ќе се употребува за научни цели. Од него ќе се преводат разни партии, започнувајќи со првите, хрватските преводи, што се дадени истата

13*

година кога излезе од печат Зборникот, па преку руските, чешките, немските, маѓарските и др. преводи до најновите хрватските, сторени пред некоја година. — Зборникот на браќата Миладиновци ќе даде потстрек на идните собирачи на нашите народни умотворби, што повеќе народни умотворби да забележат и напечатат. Зборникот на браќата Миладиновци им даваше можност на младите генерации од него да го запознаат мајчиниот јазик, на него да се учат за песништвото, човештвото, јунаштвото. Со времето, Зборникот на браќата Миладиновци ќе стане омилена книга во секоја македонска куќа. На Зборникот од браќата Миладиновци ќе се воспитуваат младите книжевни генерации македонски. На прво место на него ќе се надоврзе поетското дело на едниот од собирачите — делото на Константина Миладинов, а подоцна, и во нашето време, Зборникот на браќата Миладиновци ќе им служи како поетски учебник и на новите наши книжевници: Рацин, Коле Неделковски, Венко Марковски и др. Зборникот на браќата Миладиновци доживеал три изданија.

Освен работата околу Зборникот — најголемиот број материјали во Зборникот ги собрал Димитрија — големиот македонски преродбеник оставил и неколку дописи, што се печатени во „Цариградски весник". Дописките на Димитрија се многу ценети материјали за запознавање на просветно-културната ситуација во Македонија, во времето кога во Македонија се исфрлаше грчкиот јазик од школите, а се воведуваше македонскиот, кога Димитрија, и неговите соработници, водеа борба за народната преродба. — Има вести, и некои запазени материјали, од кои се гледа дека Димитрија Миладинов дал и некои преводи од грчки на македонски. Тоа се некои богослужбени текстови (Символот на верата, некои партии од Евангелието и Апостолот и др.), што биле потребни за словенската богослужба, во моментите, кога се исфрлуваше грчкиот јазик и од црквите. — Според мене, Димитрија испеал и неколку песни, борбени — управени против фанариотските владици.

Со сето ова, што се истакна досега, Димитрија зазема едно од првите места во историјата на македонската книжевност, заедно со Константина Миладинов, кој, покрај заслугите околу редактирањето и печатењето на Зборникот од народни умотворби има и посебни, поетски квалитети, бидејќи е тој првиот вистински македонски поет.

Само што беше го совладал колку-толку рускиот јазик, Константин беше ангажиран околу еден превод од

руски на македонски јазик. За потребите на антиунијатската акција што се спроводеше во Македонија во годините 1858-60, Константин ја преведе книгата на рускиот автор — Јоан Флеров „За православни црковни братства во југо-западна-та Русија", 1858. Повеќе илјади примероци од оваа книга беа растурени, од страна на претставниците на Благотворителниот комитет од Москва, по Македонија. Ова дело е еден од првите преводи од руски на македонски јазик и прва книжевна работа на Константина. Во предговорот кон книгата Константин зазема негативен став спрема унијатското движење. На крајот од предговорот Константин ветува дека ќе пишува нешто поодделно, но слична работа негова не е позната.

Во Москва, занимавајќи се со студии од старата наша книжевност, Константин го напишува прилогот за Охридската архиепископија, што ќе го напечати во списанието „Братски труд". Во истото списание тој ќе напечати некои народни песни и некои свои стихотворби.

Работејќи во Москва околу редактирањето на Зборникот од народни умотворби, и движејќи се во кругот на младите јужнословенски студенти, Константин, кој постојано бил во некакво поетско настроение како што не' уверува Рачински, започнува и да пее. Своите стихотворби ќе ги печати, покрај во „Братски труд", и во цариградското списание „Бʼлгарски книжици" и, подоцна, во „Дунавски лебед".

Стиховите на Константина Миладинов навистина значат почеток на македонската уметничка поезија. Она што пред него го беа напишале Пејчиновиќ, Константин Петковиќ, Цинот и некои други помалупознати книжевни трудбеници, и по својата тематика, и по својата форма, и по својата книжевна вредност, ни оддалеку не може да се мери со стиховите на Константина. Трудбениците на книжевното поле што пред Константина кај нас пееја, беа стварно обични стихотворци. Со стиховите на Константина нашата книжевност заправо ги постигна првите уметнички поетски достигања.

Поетското дело на Константина Миладинов е многу скромно и по обем и по книжевната вредност. Полна со автобиографски елементи поезијата на Константина Миладинов ни прикажува неколку моменти од животот на поетот; ни го дава неговото мислење за некои животни проблеми; ни го изнесува неговиот став прво против грчките владици, а потоа, како видовме понапред, и против бугар-

ските владици; зазема остар став против социјалната неправда и експлоататорската пракса на имашливите селани; ни дава неколку интимни изливи, од кои го гледаме треперењето на неговата душа, неговата срамежлива љубов, неговите поетски сништа; дава една ведра, духовита шега за сметка на разметливиот Г'уптин, што сакал да го плаши македонското население; дава еден силен израз на желбата за слобода на поробениот македонски народ, и на крајот, ја дава најубавата своја стихотворба Т'га за југ во која ја изнесува својата топла љубов кон родниот крај и родната земја. Нешто малку преку десет стихотворби го чинат песничкото дело на првиот вистински македонски поет. Пишувано, главно, за време на напорната работа од Константина над Зборникот од народни умотворби, поетското дело на Константина ги носи во себе главните книжевни одлики на народната песна. Некои од песните на Константина се навистина и по тематиката, и по обработката, и по метриката и по формата многу блиски до народната песна. Песната, да речеме, Бисера на Константина, скоро со ништо не се разликува од истоимената народна песна, што во неколку варијанти ја имаме и во Зборникот на Миладиновци, и кај Верковиќа и кај Шапкарева. — Немајќи пред себе други учители во песништвото, а занимавајќи се долго време со редактирањето на народните песни, Константин не можеше да не подлегне под благотворниот уплив на народната наша песна. Со тоа, се разбира, не е многу намалена вредноста на песничкото дело на Константина. Напротив, интимната врска меѓу народната песна и Константиновите стихотворби е симпатична појава; со испеаните стихотворби Константин Миладинов покажа дека во него се криел вистински поетски талент; неговата трагична судбина е крива што македонската книжевност не дочека да види дела со кои Константин ќе ја надминеше и народната песна, зашто имаме разлози да веруваме, врз основа на песните како што се: Желание, На Сонцето и нарочито песната Т'га за југ, дека Константин ќе го постигнеше тоа.

Важна работа на Константина Миладинов е и солидниот Предговор што го објави пред Зборникот од народни песни. Од тој предговор го запознаваме мислењето на Константина за вредноста на народната песна. Од тој предговор го запознаваме неговото гледање по однос на книжевниот јазик, по однос на правописот; од него ја гледаме тенденцијата што ја носеше тој со издавањето на Збор-

тъга за юг

Орлески крила как да си метнех
в наш'те стърни да си прелетнех
на нашата нива и да си идам
да видам Стамбол Кукуш да видам
да видам дален [illegible] и тамо
мрачно угрозлив [illegible] - вамо

Ако пак овде слънце ме стретит,
ако пак мрачно слънце-то светит,
на път далечни я ке се стегнам,
и в други стърни ко си побегнам,
къдо слънце-то светло угревят.
къде небо-то дзвезди посевят

Овде и мрачно и мрак м'обвива
и темна мъгла земя покрива
мразой и снегой, и постелница-
ни ветрища и виолици
около мъгли и мразой земни
о в гради студой, и мисли темни.
Че, я не можам овде да седам,
я не можам мразой да гледам!

Дайте ми крилья, я да си метнамъ
и въ наши стърни да си прелетнамъ,
на наши места я да си идамъ
да видамъ Охридъ, Струга да видамъ.
тамо зора-та греитъ душа-та,
и слънце свѣтло зайдвитъ въ гора-та.
тамо дарби-те природна сила
со сѧ-та роскошъ ги растурила:
бистро езеро гледашъ бѣлеитъ,
или одъ ветаръ синьо-темнеитъ.
поле погледнишъ, или планина,
сегде божева е хубавина.
тамо по сърце въ кавалъ да свирамъ
слънце да зайдвитъ, я-да умирамъ.
во Москва

Факсимил на стихотворбата „Т'га за југ" од К. Миладинов

никот од народни песни: пропагирање сето што е народно, а против туѓинското. — Посветата на Штросмајера е израз на топлата благодарност што Константин ја искажувал, на овој начин, и јавно спрема заслужниот мецена.

Делото на браќата Миладиновци, овдека накратко изнесено, ни ги прикажува огнените преродбеници како личности што одиграле голема, прворазредна улога во нашата културна и национална преродба. Оттука нивното место во историјата на нашата културна и книжевна преродба е особено весоко — браќата Миладиновци го држат првото место во историјата на нашата преродбенска книжевност.

## ГРИГОР С. ПРЛИЧЕ — ПОЕТ И БОРЕЦ

Повлечен во себе, запуштен и незаслужено заборавен од општеството, ситен и сув, само коска и кожа, очаен и несреќен, сигурно без голема жалост дека го напушта овој свет, ги заклопи своите умни, инаку од детски години уште кратковидни, очи големиот поет на Охрид — Григор С. Прличе (1). Како сам претскажа, тој умре на својот имен-ден, 6 февруари 1893 год.

Водејќи сметка за историјата, самиот Григор Прличе се погрижил, во својата Автобиографија — едно многу занимливо по својата содржина и форма дело, полно убави книжевни квалитети, важно и од културно-историска гледна точка, — да ни остави што повеќе податоци за својот живот, за мачнотиите со кои се борела секоја сиромашна фамилија, од каква излегол нашиот поет, за борбите околу заработувањето на секидневниот леб, за школувањето, тешкото школување по тогашните примитивни школи, не многу сакани поради неразбирливиот грчки јазик на кој се предавало, не само во родното место на Прличе туку и по цела Македонија и на целиот Балкан. Во својата Автобиографија, иако не наполно, Прличе ни ги изнесе своите поетски мечти, големите достигања, животните радости, надежите, моментите на сомневањето, честите патила, оскудици и немаштини, судрувања и чести, многу чести разочарувања, кои се јавувале како резултат на неговиот буен темперамент, како последици од неговиот нервен, неустрашив, исправен став било пред кого да се нашол. И не само тоа, во својот Животопис Прличе ни го слика нашето општество во последните 6—7 децении на минатиот век, ни ги изнесува борбите на нашиот народ што тој морал да ги води за извојувањето на правото за служење со македонски јазик по школите и црквите и така изнесувајќи го животот на нашиот народ, тој во својот Животопис вовлекувал низа драгоцени

податоци без кои реконструирањето на нашиот XIX век би ни било доста отежнато.

Од прикажувањата на Прличе се гледа дека уште како дете од шест месеци (роден е при крајот на јануари 1830 или 1831 год.) останал без татко и целата куќа паднала на железните десет прсти на мајка му Марија, за која поетот има толку убави спомени, која така топло ја слика како во својата Автобиографија така исто и повеќе во својата поема С е р д а р о т, каде во хероината Неда го дал ликот на својата мајка неустрашива, јуначна, пожртвувана, вредна македонска мајка.

Дедо му негов, како ни раскажува поетот, бил многу среќен кога успеал Григора уште како четиригодишно дете да го научи да чита од некој стар грчки буквар. Многу потешко му одела школата кај старомодните учители-шивачи, какви променил десетина додека не го совладал добро грчкиот јазик. Дека имало бегање од неразбирливите часови и дека бил клаван во фалака и добивал по четириесет стапа за казна што одел да се игра и мечтае на старите урнатини на цара Самуила, место да дреждел по мемливите изби, во кои работеле приватните учители и мајстори, за тоа ни збори Прличе, давајќи убава слика на тогашната школска система.

Тешката материјална положба во повеќечлената фамилија се обидувал да ја олесни и нашиот поет со тоа што продавал во охридската чаршија јајца и, во летните месеци, муренки. Слугувањето на мајка му, на сестра му, заработување некоја пара со давање кондиции на тупавите богаташки деца и со препишување разни книги — се средствата што им го овозможуваа животот на Прличевците. Во таквата мрачна положба, седејќи на вечер крај запалената борина, што беше единственото средство за осветление во тоа време, или борејќи се на некој начин да заработи нешто, во главата на нашиот поет се роеја разни мисли, очајни мисли, резигнирани, за бесмислицата на ваквиот живот, се раѓаше во него омраза спрема сите газди и газдински синови, кои не знаеја што е тоа ни преку лето да одиш бос а камоли преку зима, како што тоа го чинеше Прличе. Иако под тешки услови, бистриот Прличе, и покрај бегањата од училиште, успеа така добро да го совлада грчкиот јазик, што најубави успеси покажуваше на испитите, посрамувајќи ги богаташките деца.

Нема потреба, сметам, да повторувам со Прличе дека во тие бурни времиња, кога владееше безредие во погра-

ничните краишта на турската империја, нашиот народ беше изложен на тешки страдања и маки. Уште како дете Прличе имаше можност да ги слуша пискотниците и офкањата на нашите затвореници во блискиот конак, каде се малтретираа нашите селани заради неплатени даноци, или било за какви сторени или, најчесто, измислени кривици. Пискотниците што се слушаа од конакот длабоко се впиваа во осетливата душа на нашиот поет, тие добиваа големи размери со прикажувањата за неделата што се вршеа над нашите мирни селани од разни качачки банди, кои го тероризираа нашето население, загрозувајќи ги често и нашите градови. Тие пискотници и жалоста на македонскиот народ ќе најдат израз во првите, силните тонови на Сердарот.

Во ваквата сива стварност, во животот на Прличе, се јавува еден светол момент. Тоа е доаѓањето на Димитрија Миладинов за учител во Охрид. Благодарејќи на настојувањата на идниот голем борец, школата во Охрид оживе, се активизира, здоби голем глас, така што во неа доаѓаа на школување од целата блиска и подалечна околија. Методичен и тактичен, објаснувајќи го материјалот со македонски зборови, Димитрија Миладинов им помогна на учениците побрзо и полесно да го совладуваат материјалот. Тој им ја откри на учениците убавината на класичната елинска книжевност. Тој го приближи Прличе до Омира. Тој ги учеше учениците да бидат смели. Само што набргу Димитрија мораше да оди од Охрид, и одново настанаа еднолични, досадни денови. Дека Прличе станува некое време терзија, па по тоа оди во Тирана за учител, со годишна плата од 2.500 гроша, е позната работа. Токму во тоа време, околу 17-18 годишна возраст, кај Прличе прекипуваат чувствата и мислите, Омир почнува да дејствува, и тој започнува да пее.

Учителствувањето во Тирана не траеше долго време; тоа требаше само да му донесе некоја пара со која ќе му се овозможи понатамошно школување. Домашниот совет, земајќи го предвид слабото здравје на Прличе, реши тој да оди во Атина, таму да студира медицина. Кога ќе ја пишува својата Автобиографија, и во некои други свои работи, разочараниот Прличе ќе зажали, зашто во тие моменти, кога се решавала неговата судбина, не се најде некој да го посоветува да оди на школување во некоја словенска земја, во Русија или во Чешка... Во тие моменти, 1849 година, малу кому му паѓаат на ум споменатите земји. Како што вели самиот Прличе, имињата на Јанина прочуена со својата гимназија, и Атина со својот Универзитет, беа свети имиња

кон кои се движеа мислите на сите школувани луѓе во Македонија.

Младата грчка држава набргу по ослободувањето вложи големи усилби за сестраното издигање на грчкиот народ. Големите грчки трговци што печалеа пари по Англија, Египет, Америка и другите европски и вонevропски земји, станаа несебични, штедри меценм на грчката просвета и наука. Од сите страни тие и' ставија на својата татковина големи парични средства на располагање за да се создадат можности за обнова на економскиот, културниот и научниот живот во земјата. Пред младата грчка држава и пред пријателите нејзини, пред очите нивни им лебдеше славниот период на класична Елада, кога на сите полиња на човечката дејност беа постигнати големи успеси. За да се обнови Елада на Есхил и Софокле, на Фидијас и Пракситeл, на Сократ, Платон, Аристотел и др. — во младата грчка држава со голема брзина и невиден ентусијазам се создадоа низа институции, како што се Универзитетот, Академијата, разни музеи, галерии и сл. Ете во таква Атина пристигна Прличе, некаде во август 1849 г., и без некоја голема одушевеност се запиша на медицинскиот факултет.

На душата на испостеното и бледолико дваесетгодишно охриѓанче, облечено во ветви алишта, кое без љубов одеше на часовите по хемија, физика, ботаника и анатомија, многу повеќе му лежеше да составува успешни стихови на коректен грчки јазик, и да го слуша мислењето на другите студенти, што ги читаа неговите песни, закачени на универзитетските ѕидни табли.

За време на првата година од студиите, на Прличе најсилен впечаток му остави свеченото овенчување со ловоров венец на поетот Залакоста. Во напорите што повеќе да се приближат до навиците на стара Елада, Грците го обновија стариот обичај за овенчување со ловоров венец на најдостојниот меѓу достојните. Заправо во 1850 година имаше случај Прличе да присуствува на свеченото овенчување на најдостојниот поет во Грција за таа година. Помпезниот церемонијал, говорите, аплаузите, ловоровиот венец, што лично го стави на главата на Залакоста самиот кнез Отон, несомнено длабоко се всадија во душата на Прличе. Тој ден Прличе долго ќе го паметува, додека не успее и тој сам да биде победник на еден конкурс и да го спечали ловоровиот венец. Само што неговите поетски мечти грубо се судираа со реалноста. Немаштината го принудува да ја напушти Атина при крајот на школската година. Бидејќи немал ни пара в џеб,

тој ја прима помошта на битолчанецот Коста Симовиќ и се враќа дома, Не можејќи да добие место во Охрид, Прличе оди во влашкото село Долна Белица, каде ќе учителствува две години и каде, опкружен од прекрасната природа, ќе пее песни, не само црковни, во црквата како певец, туку и други песни. Нервен, возбудлив, темпераментен, по навршувањето на двегодишно учителствување во Белица, тој пројдува во Прилеп, каде што не останува ни пет месеци. Најпосле успеа да стане учител во Охрид — до 1859 г. Спечалува нешто пари и се погрижува да се најде во Атина и да учествува но поетскиот конкурс.

Запишувањето во втора година на медицинскиот факултет беше само изговор. Место да студира медицина, тој веднаш се зафаќа со составувањето на својата поема Сердарот.

Во определениот срок Прличе ја даде својата поема на конкурс и со разбирливо нетрпение го чекаше резултатот на конкурсот... Успехот што Прличе го постигна со поемата „О Арматолос" го изненади и самиот поет. Прличе го прикажува моментот на објавувањето на конкурсот. Претседателот на оценувачкиот одбор, откако зборуваше за пристигнатите дела, го заврши својот извештај вака: „Најпосле имаме една поема многу помала од другите и озаглавена „Арматолос". Тогаш — вели Прличе — осетив во себе една неопишима возбуда, како што никогаш не сум сетил, тогаш никој не би ме познал: бев надвор од себе..." Венецот му припадна на Прличе, а со тоа се исполни мечтата на нашиот поет. Тој момент, првите денови на април 1860 година, значеше краен подем на Прличе и последното негово поетско достигање. Сето што потоа Прличе го напиша ни оддалеку не може да се спореди со Сердарот. Радоста што во Атина настанала дека се јавил новиот „втор Омир", дискусиите што се воделе меѓу поетите и професорите, кои најдоа израз и во тогашниот печат, разочарувањата на атинската јавност дека вториот Омир не е Елин, се работи за кои не е потребно многу да се зборува.

*

* *

Живеејќи во Белица и во Охрид Прличе имал можност да слуша прикажувања и песни за Кузмана, прославениот крсердар на охридскиот господар Џеладин-бег. Положбата на македонското население во граничните области спрема Албанија беше многу тешка. Како се рече понапред, во овие

области жареа и палеа разни качачки банди. Тие „како ужасни харпии ја пустеа околијата и ги мачеа сиротите", како пее Прличе. Самата власт мораше да преземе некои мерки против насилниците. Таа организира еден вид народна милиција, која ги прогонуваше арамиите. На чело на една храбра чета на народни борци застана Кузман Капидан. Тој ги уништи главните арамии и заведе релативна безбедност.



Григор С. Прличе
(1830 — 1893)

Народниот пеач го прослави Кузмана. Неговите подвизи се славеа во низа песни. — Во нив Прличе, кога реши да пее, најде материјал за својата поема. Херојската фигура на Кузмана сама по себе му се нудеше за опевање. Преку подвизите на Кузмана Прличе можеше да ги изнесе маките на

поробениот народ, да ги прикаже насилбите арамиски и да го изнесе отпорот што кај народот се' повеќе и повеќе се засилуваше. Бројните народни песни за Кузмана, на тој начин, му дадоа содржина за поема. Основниот тон на народната песна е пренесен во Сердарот — тоа е борбениот тон на народната песна. Главниот херој на Сердарот е земен од народната песна; покрај тоа и некои ситни детаљи и поетски елементи се позајмени од народната песна.

Додека вака стои прашањето во поглед на содржината, самата поетска обработка, формата, стихот, украсните средства, епитетите, паралелите, описите, сликовитоста, изнесувањето на настаните се земени од класичната литература, главно од Омира. Омир му е најомилен поет на Прличе. Тој зборува со Омировиот јазик, се служи со неговите слики, со неговите паралели, епитети, прикази; оттука и можеа да го наречат „втор Омир". На спокоен, мирен, епски начин, ретроспективно, со минуциозно и мајсторски дадени детаљи, поетот ја изнесува херојската борба и смртта на Кузмана и на неговите другари. Херојот на поемата е извлечен од Илијада. Тој е Ахилеј, „бич божји", него го красат сите квалитети. Тој е неустрашлив, свесен борец „што како црнката на окото си ја чуваше татковината" и се јавуваше „како страшен крвожеден демон, гласник за одмазда на угнетените". Кузман бара чесна борба со противниците и како облак и гигант „со сто раце" се впушта в борба и ги уништува тираните, паѓа и сам во борбата, знаејќи дека за неговите „подвизи ќе пеат со слаткогласна уста идните народни колена", бидејќи „падна славен, бранејќи ја херојски родната земја".

Хероината во поемата, мајка му на Кузмана, Неда, исто така е лик извлечен од Илијада. Таа е достојна мајка на Кузмана. Неа „сите певци на светот ќе ја слават", зашто и над самото тело на љубениот син зема клетва дека ќе го продолжи делото на Кузмана, ќе ја брани татковината. Нејзиното држење пред мртвиот син, нејзината жалост, описот нејзин, се' е дадено со една омировска спокојност, со детаљи и полна светлина. Омировски се и достоинствените Геги што восхитени од херојството на Кузмана, неговото тело го донесоа пред Неда, в планина да не го јадат птици и ѕверови; каталогот на борците и описот на борбата исто така има омировска силина. Покрај одделни ликови, во поемата на Прличе, со омировски замав, се дадени низа импресивни слики, описи на обичаите, карактеристика на Албанците.

Во 912 петнаесетосложни и осмосложни стиха, во строфи од по четири римувани стиха, Прличе ја даде најзначајната своја работа. Пред крај на својот живот, сеќавајќи дека и во Македонија за грчкиот јазик може да се рече „Graecum est, non legitur", Прличе се обиде да го препее Сердарот на еден „општословенски" јазик, како Прличе го нарече „својот" книжевен јазик. Тој препев ни оддалеку не може да се мери со оригиналот на Сердарот.

Набргу по успехот со Сердарот, Прличе дознава за смртта на браќата Миладиновци во цариградските зандани, и решава да се врати во Македонија, да ја освети нивната смрт, да се бори против фанариотите, за исфрлањето на грчкиот јазик од школите и црквите. По враќањето од Атина, тој почнува да организира борба против владиката охридски Мелетија. Патот што сега има да го мине Прличе е трнливиот и славен пат на патриот-борец, пат на херој.

Позната е борбата што ќе се води долги години во Охрид за отфрлањето на фанариотскиот владика. За таа борба зборува самиот Прличе. Тој станува еден од водачите на таа борба. Тој сам треба отпрвин да се прероди, да го совлада словенското писмо и него да почне да им го предава на своите ученици. За да се спреми, оди во Цариград каде што некое време учи словенски, па се враќа во Охрид. Наклеветен за некои противдржавни дејствија, Прличе, заедно со некои членови од неговото семејство, бидува затворен и држан извесно време в затвор и интернација во Дебар. По ослободувањето тој уште поактивно работи против фанариотите, држи пламени проповеди по охридските цркви, апелира за воведување на народниот јазик, за доведување на словенски владика. Пее песни за судбината на Охридската архиепископија, ги мобилизира масите против фанариотите. Среќен е што пристига словенскиот егзархиски владика Натанаил и пее песна во негова чест, а набргу да дојде во силен конфликт со него, да биде прогонуван од Натанаила и да мора да ја напушта не само главната охридска школа, туку и сам Охрид и да бега во Струга. Натанаил го шиканира Прличета многу полошо отколку што тоа го чинеше владиката Мелетија, како што за тоа, со горчина, зборува Прличе во својата Автобиографија. Ни недостануваат податоци за тоа дали конфликтот меѓу Натанаила и Прличе бил од лична природа или се работело за конфликт меѓу Македонец — патриот Прличе и настојувањата на бугарската егзархија својот уплив наполно да го натури во Охрид. Во секој случај огорчението на Прличе било такво што тој цели десет го-

дини по судирањето — и откако Натанаил беше преместен од Охрид — со голема горчина во гласот зборел за Натанаила. — Разочарението што го доживеал од судирањето со Натанаила е второ големо разочарение што го доживеал Прличе. Неколку години пред тоа, поканет од цариградското списание „Читалиште" да ја преведе Илијада, Прличе беше доживеал една голема душевна криза. Свечено пречекан и објавен почетокот на неговиот превод на Илијада во „Читалиште", наиде на остра критика од првиот бугарски критичар Нешо Бончев. Со голема острина, и со право, Бончев му докажа на Прличе дека тој, Прличе, некоректно постапувал при преведувањето на Илијада (ја скратувал) и дека тој воопшто не го познава бугарскиот јазик. Критиката на Бончев ќе ја прифатат и некои други Бугари и ќе го исмеваат Прличета, како што е случај со Ботева. Ваквиот однос на критиката спрема Прличе, на атинскиот ловороносец му нанесе голема болка, така што тој за себе можеше да рече со резигнација „Гр. С. Прличев убитиј б'лгарами" и својот превод на Илијада да го фрли в огин. — Овие настани многу лошо дејствуваа на Прличе. Нервен, тој се' повеќе стануваше раздразлив, свадлив, чуден. По ослободувањето на Бугарија се обидуваше да најде некаков мир таму, но изигран од пријателите, тој само кратко време останува во Габрово и Софија, па се враќа во Македонија. Службувањето во Битола е поврзано со некои негови недоволно педагошки постапки (ги тепал учениците). Од Битола бидува преместен во Охрид, потоа во Солун, каде е и пензионисан во 1890 година. Последните години ги поминува во Охрид, повлечен во себе и разочарен, опкружен со книги и речници, работејќи на новите преводи на Илијада и Одисеја, на некои свои дела: Сердарот и Скендер-беј, на некои преводи од талијански јазик (Ариосто) и пишува разни стихови со дидактична содржина. Последните негови книжевни работи — преводите ќе ги даде на еден чуден „општословенски" јазик за кој Прличе мечтаеше, за кој состави дури и една граматика. Убеден дека не го знае бугарскиот јазик, пансловенски расположен, Прличе се зафати со еден неостварлив план, на база на старословенскиот јазик, со примеси од сите други словенски јазици: македонски, руски, српски, бугарски, да состави таков јазик со кој ќе се служат сите словенски народи, некој вид есперанто. Неостварувањето на оваа негова мисла само го раздразнуваше и така доста истрошениот негов организам. Неговите биографи при-

кажуваат дека при крајот на животот Прличе бил скоро неподнослив. Тој и така, низ целиот живот, беше човек со особен темперамент и карактер.

* *
*

Трагиката на Прличе како поет е, според мене, таа што тој не успеа на време јасно да ја согледа вистината. Одличен елинист, кој, како што самиот тој не' известува — можеше, како студент, комотно да ги исправа јазичните грешки дури и на самите атински универзитетски професори, Прличе згреши што во моментот кога, благодарејќи на околностите и узреаните услови за национална преродба, реши да се откаже од грчкиот јазик како од поетско изразно средство и да се бори против неговата употреба во македонските школи и цркви, не се обиде своите поетски дарби да ги искаже на родниот свој мајчин јазик, за кој такви славопојки збореше во бројните свои говори пред охриѓаните, што не пропеа на јазикот што му беше познат од богатата народна песна, од народниот живот. Грешката на Прличе беше во тоа што тој не се обиде да го прифати и да го продолжи делото на својот соврсник, првиот вистински македонски поет Константин Миладинов, кој ни остави толку убави песни, испеани на струшки дијалект. Место да го стори она што беше најприродно, Прличе се зафати да пее разни оди и дидактични песни, да го препева Омира на еден уште недоизграден јазик, каков што беше бугарскиот, кој Прличе и не го знаеше (како сам на неколку пати тоа го признава) и кој, како бугарски, не му го признаваа вистинските Бугари. Грешката на Прличе се засили со тоа што тој место да се поучи од сторената грешка, ја зголеми неа со напорите што ги чинеше да создаде еден општословенски јазик, еден, така да речам, хибриден словенско-македонско-бугарско-српски јазик, каков дотогаш никаде не постоеше и тешко дека и ќе постои.

Трагиката на прочуениот наш поет и борец, одличен познавач на класиката, е во тоа што тој не се поучи од познатиот грчки мит за џинот Антеј, кој секојпат одново се здобивал со сила, кога ќе се фател за мајката-земја — Геа.

## Скратеници

Арнаудов, Миладинови — М. Арнаудов, Братя Миладинови. Живот и дейност (1810, 1830—1862), Софија, 1943;

К. Дошен, Училиште — Коста Дошен, Славено-сербско училиште св. Георгија у Велесу, Летопис Матице српске, Нови Сад, книга 310, св. 1, стр. 202—217;

Жинзифов, Миладинови — Райко Жинзифов, Димитър и Константин Миладинови, Българска иллюстрация, година I, 1880, св. 7, стр. 20—21, св. 8, стр. 50—52, св. 9, стр. 21—23;

К'нчов, Џинот — В. Кънчов, Йордан Хаджи Константинов Джинот (Биографически бележки), Български преглед, Софија, година III, 1896, кн. IV, стр. 85—107;

Миладиновци, Сочиненија — Братя Миладинови, Съчинения, Софија, 1939 (под редакцијата на Никола Табаков);

Сборник НУм — Сборник на народни умотворения, наука и книжнина (на Министерството за просвета, Софија);

Сборник БАН — Сборник на Българската академия на науките, Софија;

Селишчев, Полог — А. М. Селищев, Полог и его болгарское население, Софија, 1929;

Снегаров, Печатница — Ив. Снегаров, Първата българска печатница, Македонски преглед, Софија, година XI, кн. 3—4, стр. 1—62;

Списание БАН — Списание на Българската академия на науките, Софија;

Стоилов, Документи — А. П. Стоилов, Документи и бележки, Сборник БАН, IX, 5;

Стоилов, Книжовници — Антон П. Стоилов, Български книжовници от Македония, I, 1704—1878, Софија, 1922;

Стоилов, Показалец — Антон П. Стоилов, Показалец на печатаните през XIX век български народни песни, I, 1815—1860, Софија, 1916;

Хаџи Васиљевић, Просветне прилике — Д-р Јован Хаџи Васиљевић, Просветне и политичке прилике у јужним српским областима у XIX веку (до српско-турских ратова 1876—78), Београд, 1928.
Цонев, Опис — Б. Цонев, Опис на славянските ръкописи в софийската Народна библиотека, том II, Софија, 1923.
Шопов, Првата печатница — А. Шопов, Първата българска печатница в с. Ватоша (Тиквешко) в началото на настоящето столетие, списание "Библиотека", Пловдив, година III, кн. XVIII—XX, стр. 163—164.

## Белешки

## Македонската народна песна, нејзините собирачи и издавачи во првата половина на XIX век

### I.

### Животот на народната песна во првата половина на XIX век

(Иднина, година II, бр. 3, стр. 57—75)

1. Ст. Станојевић, Грегорас о нашим јуначким народним песмама, Стражилово, 1892, стр. 413—415, Т. Маретић, Наша народна епика, Загреб, 1909 год., стр. 8 — не се согласуваат со мислењето на некои научници дека Грегора збори за јуначки песни, што неговата придружба ги пеела;

2. Прилози проучавању народне поезије, Београд, год. V, св. 2, стр. 281—282, забелешка 1; кон реченото таму да се спореди и соопштението на Бранислав Ђ. Нушић: Рамазанске вечери, Сабрана дела, кн. XIV, стр. 165;

3. Современи мемоарски податоци во „Наказание" на Гурчин Кокале, објавено од А. Белић: Галички дијалекат, Београд, 1935, стр. 301 сл.; Б. Цонев, Опис, 501 — современ запис за смртта на Али—паша;

4. Езерски, Няколко кратки летописни бележки по състоянието на западните Македонци за първата четиридесет и пет годишна епоха на настоящия век, Софија, 1890, стр. 18—19;

5. Г. Трайчев, Книга за Мияците, Софија, 1941, стр. 63.

6. К. Дошен, Училиште, стр. 11—15, објавува дел од една песнарка исполнета со таква „граѓанска лирика", што е препишана во 1864 година во Велес.

7. Дел од таа прилепска песнарка од српска „граѓанска лирика" објави Блаже Конески: Српската граѓанска лирика кај нас, Нов ден, 1950, бр. 7, стр. 1—5;

8. Д-р Милоје Милојевић, Мотив туге у музици Јужне Србије, Политика, Београд, 1939, Велигден.

### II

### Вук Ст. Караџиќ, Виктор И. Григорович и Станко Враз како собирачи и издавачи на македонската народна песна

(Иднина, година II, бр. 5, стр. 50—73)

1. **N. Jokl, Vuks albanesische Liedersammlung,** во Зборникот во чест на А. Белиќ, Београд, 1921, стр. 33—87; Х. Барић,

Вук и албанско народно песништво, во Просвета, Сараево, год. XXI, бр. 10—11—12, октобар — децембар 1937, стр. 729—731;

2. Л. С. Павловић, Румунска народна песма, Прилози проучавању народне поезије, год. II, св. 1, стр. 35—38;

3. А. Шмаус, Вук и балканска народна песма, во Просвета, Сараево, 1937, стр. 671—676;

4. Д. Митрев, Пиринска Македонија во борба за национално ослободување, Скопје, 1950, стр. 12 и сл.;

5. Љ. Стојановић, Живот и рад Вука Ст. Караџића, Београд, 1924, стр. 229;

6. Ст. Каракостов, Вук Караджич и българската народна песен, Софија, 1943, стр. 30, Македонски преглед, XI; кн. 3—4; стр. 224;

7. Н. Радојчић, Географско знање о Србији почетком XIX века, Белград, 1927, стр. 17;

8. Тих. Р. Ђорђевић, Незнање географије у нашим народним песмама, Прилози проучавању народне поезије, IV, св. 61—64,

9. Н. М. Петровскій, О занятіях В. Копитаря болгарским языком, Списание БАН, кн. VIII, стр. 45;

10. Д. Матов во Сборник НУМ XI, 191;

11. Хаџи Васиљевић, Просветне прилике, 165, забелешка;

12. Сборник БАН, VI, 91;

13. Сборник БАН, VI, 188—189, забелешка 3;

14. Во Споменица 25. годишњице ослобођења Јужне Србије, Скопје, 1937, стр. 253 објавено е едно писмо—препорака од битолскиот митрополит Герасим, упатено до игуменот на манастирот слепчански Хрисант а во врска со посетата на Григоровича.

15. Сборник БАН, VI, 22, 189; Списание БАН, 44, стр. 26; 36,

16. Списание БАН, 44, стр. 37;

17. Стоилов, Показалец, бр. 148;

18. Стоилов, Показалец, бр. 474;

19. Стоилов, Показалец, бр. 104;

20. Стоилов, Показалец, бр. 51;

21. Стоилов, Показалец, бр. 260;

22. Списание БАН, 44, стр. 21;

23. Сборник БАН, VI, стр. 189 напомена;

24. Сборник БАН, VI, 189, напомена 2;

25. Списание БАН, 44, стр. 38;

26. Списание БАН, 44, стр. 40;

27. Списание БАН, 44, стр. 44;

28. Български народни песни и пословици, Пеща, 1842.

29. Во „Građa ... Jugoslavenske akademije znanosti i umjetnosti, knj. XXI, 269 — 290.

## „Илјада и една ноќ“ како извор на првите две печатени македонски народни приказни

(„Македонски јазик“, год. II, бр. 5; стр. 102—113)

1. **V. Jagić, Historija književnosti naroda hrvatskoga i srpskoga, knjiga prva. Staro doba, Zagreb,** 1867, стр. 107—109;
2. V Jagić, **Приведеното дело,** стр 112;
3. **D-r Đ. Polivka, Ali-Baba i četrdeset razbojnika. Prilog komparativnome izučavanju narodnih pripovijedaka, Zbornik za narodni život i običaje Južnih Slavena, knjiga XII, sv** 1, **str.** 1—48; К. А. Шапкарев, Сборник..., кн. IX, бр. 185, стр. 327—330;
4. Д-р Јиржи Поливка, Бележки към приказките на Шапкаревия „Сборник от български народни умотворения“, кн. VIII—IX, 1892, во СбНУм, кн. XVIII, стр. 605—641; нарочно за бр. 136;
5. Сборник НУм, XV, 393—448;
6. Сборник НУм, XV, 448/ во Сборник НУм, II, 3; стр. 186; кн. VI, 3, стр. 105; кај Шапкарев, кн. VIII, бр. 141; кн. IX; бр. 179, бр. 204);
7. **D-r T. Maretić, Naša narodna epika, Zagreb,** 1909, **str.** 28—29, **napomena;**
8. **T. Maretić, Приведеното дело, стр.** 201, **забелешка;**
9. **T. Maretić,** Приведеното дело, 216—217 (и пред тоа констатирано кај Стојан Новаковић, Историја српске књижевности, Београд, 1872, II. издание, стр. 101);
10. Јаша М. Продановић, Наша народна књижевност, Београд, 1932, во прилогот: Две српске народне песме и „Хиљаду и једна ноћ“, стр. 208—216;
11. А. Н. Пипин и В. Д. Спасович, История на българската литература, К'устендил, 1884, стр. 112; овие приказни Жинзифов ги дал во руски превод;
12. Арнаудов, Миладинови, стр. 186. Мислењето на проф. Арнаудов дека „Наверно всички подобни народни разкази са били изоставени поради увеличения обем на книгата (— Зборникот од народни песни) и така те изчезват...“ е доста привлечно, но не и убедливо, дека од Огласот за Зборникот на браќа Миладиновци се гледа што од планираните материјали не се напечатени: дел од речникот и „единаестте хороводни песни со ноти.“ Значи во Огласот нема ни збор за приказните.
13. **Uredio Nikola Stokan a izdao Vjekoslav Pretner, Zagreb,** 1863;
14. **Lidové povidky Jihomakedonskè, z rukopisù st. Verkovičovych — Vydali Petr A. Lavrov a Jirži Polivka, Prag,** 1932 (во изданијата на Чешката академија на науките), 8⁰, 595;
15. Из царских крајева, народне приповетке, забележио Драг. Ж. Тешовић, Белград, 1933, стр. 22—24;
16. При рака ми е книгата: Најлепше и одабране приче из збирке Хиљаду и једна ноћ, Мостар—Белград, изд. Пахер и Кисић (s. a.), стр. 199—239;

17. Сборник НУм, XIX, 119—124, Битолската варијанта содржи многу повеќе детали — блиски до оригиналот — отколку прилепската. в. Арабљанске приповетке из 1001 ноћи, књига II, Матица Српска, Нови Сад, 1950, стр. 81—124: Чаробна прича о абонос-хату;

18. Сборник НУм, V, стр. 193—197;

19. Сборник НУм, VI, 158—163;

20. Сборник НУм, XXI, стр. 32—33;

21. Најлепше и одабране приче из збирке Хиљаду и једна ноћ, стр. 147—162;

22. Блаже Конески, Прилепскиот говор, Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот — Скопје, Историско-филолошки оддел, книга II, 1949, стр. 247—248.

**Јоаким Крчовски — просветител и книжевник**

(Иднина, година I, 1949, бр. 2, стр. 88—102)

1. А. М. Селищев, Хаджи Иоаким и язык его книг, Македонски преглед, София, година IX, кн. 3—4, стр. 133—155, година X, кн. 1—2, стр. 118—142;

2. Глиша Елезовић, Записи и натписи, во Зборник за историју Јужне Србије и суседних области, књига I, 1936, Скопје, стр. 252, и Светозар Радојчић, Старине црквеног музеја у Скопљу, Скопје, 1941, стр. 87;

3. Ст. Чилингиров, Български читалища преди освобождението, Софија, 1930, стр. 61;

4. Кирил Мирчев, Първият елински учитель в гр. Велико Търново — Иван Симеонов Македонец, Македонски преглед, година XII, 1940, кн. 2, стр. 76;

5. П. Яворов, С Гоце, Съчинения, III, 104;

6. Крстју Белев, Планино, Пирин планино, Загреб, 1948, стр. 8 и Јаворов, Приведеното дело, стр. 105.

**Кирил Тетоец Пејчиновиќ**

(Иднина, година I, бр. 1, 1949, стр. 28—36;
Нов ден, 1946, бр. 4—5, стр. 100)

1. Поменикот на Лешочкиот манастир го опишал Б. Цонев, Опис, бр. 828, стр. 506—511. Поменикот содржи многу драгоцени податоци како за населението од Полог, така исто и за Пејчиновиќа, односно за подигањето на манастирот Лешок.

2. Опсежно за Пејчиновиќа пишувал Селишчев, Полог . . . стр. 128—194; таму е дадена главната литература за Пејчиновиќа; Христо Вакарелски, Народния бит в „Огледалото“ на Кирила Пейчиновича, ”Македония“, Скопје, год. I, 1943, кн. 1, стр. 24—30;

3. Петар Колендић, Кнез Милош и Кирил Пејчиновић, Зборник радова Института за проучавање књижевности Српске академије наука, кн. I, Белград, 1951, стр. 159—163;

4. Х. Поленаковиќ, Нови податоци за Кирила Пејчиновиќа: 1) Зошто Утјешение грјешним на Кирила Пејчиновиќа не е печатено во Белград?, Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, Историско-филолошки оддел, книга I, стр. 55—61;

5. Х. Поленаковиќ, Приведеното дело; 2) Еден ран препис на Пејчиновиќевото дело Утјешение грјешним направен во Прилеп, стр. 62—70;

6. Селишчев, Приведеното дело, стр. 182—190; Д-р Х. Поленаковић, Кирил Пејчиновић — Тетоец и његово Утјешение грјешним. Поводом стогодишњице штампања Утјешенија, Хришћанско дело, Скопје, V, 1940, стр. 359—376; Миливоје Павловић, О стогодишњици штампања друге књиге Кирила Пејчиновића Тетовца, Годишњак Скопског филозофског факултета, IV, 8, Скопје, 1940, стр. 261—272;

7. Селишчев, Полог, 190—194;

6. Харалампије Поленаковић, Стихотворац Кирил Пејчиновић, Јужни преглед, Скопје, година X, 1936, стр. 321—324;

9. Д-р Х. Поленаковић, Кирил Пејчиновић — Тетоец у народном сећању, Глас Југа, Скопје, 1940, бр. 64, од 28. XII. 1940;

10. Селишчев, Полог, стр. 195; Мирко Павловић, Следбеници Ћирила Пејчиновића — Тетовца, Глас Југа, од 26 март 1941.

**Македонските печатари и печатници во првата половина на XIX век**

(Иднина, Скопје, година II, 1950, бр. 1, стр. 45—69)

1. Снегаров, Печатница, 1—62;

2. Владимир Розов, Српски рукописи Јерусалима и Синаја, Јужнословенски филолог, Белград, книга V, 1925—1926, стр. 121—122;

3. Владимир Розов, Поп Јован из Синајске Горе, Прилози за књижевност, језик, историју и фолклор, Белград, книга X, 1930, св. 1, стр. 53—56, в. и Гласник Српске академије наука, Белград, книга I, св. 1—2, стр. 170; Ђорђе Сп. Радојичић, Стари српски писац Јован из Синајске Горе, Зборник радова САН, књ. X, 1951, стр. 42—45;

4. Български преглед, София, година III, книга 7—8, стр. 166;

5. Виктор Григорович, Очерк путешествыя по Европейской Турции, Москва, 1877, стр. 88;

6. Филип Томов, Живот и дейност на Хаџи Партения, архимандрит Зографски, епископ Кукушко-полянски и митрополит Нишавски, Македонски преглед, София, година X, книга 1—2 стр. 41, 50;

7. Б. Цонев, Опис, бр. 810;

8. Сборник НУм, книга XXV, дел историко-филологичен и фолклорен, 6, стр. 9;

9. Тих. Р. Ђорђевић, Ритуални злочин Јевреја, во книгата Белешке о нашој народној поезији, Белград, 1939, стр. 51—52;
10. Стоилов, Документи, 11—12;
11. М. Ковачев, Зограф, Софија, 1942, стр. XIV; и пак од истиот, Български ктитори в Света Гора, Софија, 1943, стр. 91—92;
12. Петар Колендиќ, За печатницата во Ваташа, весник Нова Македонија од 29 ноември 1946, и пак истиот, Вести за печатницата во македонското село Ваташа, Нов ден, Скопје, 1948, бр. 10, стр. 43—49;
13. Марин Дринов, Съчинения, том II, стр. 426, забелешка; Шопов, Првата печатница, стр. 162;
14. А. Костенцев, Сборник БАН, книга VI, стр. 19.

**Изворот на Таблица перваја од Јордана Хаџи Константинов-Џинот**

(Нов ден, година IV, св. 6, стр. 47—58)

1. К'нчов, Џинот, 86;
2. Стоилов, Книжовници, 48;
3. Стоилов, Документи, 11—12;
4. Хаџи Васиљевић, Просветне прилике, 88;
5. Хаџи Васиљевић, Просветне прилике, 91;
6. Хаџи Васиљевић, Просветне прилике, 92;
7. Христо Поп Антов, Първата българска печатница во 1838—1938, Възпоменателен лист по случай сто години от откриването на първата българска печатница в Солун, Софија, 25. XII. 1938, стр. ;5
8. Петар Колендиќ, За печатницата во Ваташа, Нова Македонија од 29. XI. 1946, стр. 3 и од истиот: Вести за печатницата во македонското село Ваташа, Нов ден, 1948, св. 10, стр. 43—49;
9. К. Дошен, Училиште; Годишен зборник, Филозофски факултет на Универзитетот — Скопје, Историско-филолошки оддел, кн. II, 1949, стр. 45—121 и кн. IV, 6, 1951;
10. Боян Пенев, Доситей Обрадович у нас, Списание БАН. кн. III, София, 1912, стр. 73—112;
11. Б. Цонев, Опис, стр. 500;
12. Хаџи Васиљевић, Просветне прилике, стр. 27—28;
13. Цареградски вестник, 1855, бр. 190;
14. Хаџи Васиљевић, Просветне прилике, 298;
15. Периодическо списание, кн. XL, 580;
16. Обрадовић Доситеј, Дела, Београд, 1911, стр. 56;
17. Б. Пенев, Приведено дело, стр. 88;
18. Хаџи Васиљевић, Приведено дело, стр. 91;
19. Стоилов, Документи, стр. 12; Д. Обрадовић, Дела, 1911, стр. 506, 489, 491. За Таблица перваја да се види уште: Селишчев, Полог, стр. 198—200; и Споменица двадесетпетогодишњице ослобођења Јужне Србије 1912—1937, стр. 247, Скопје, 1937.

**Една необјавена стихотворба на Јордан Хаџи Константинов—Џинот**

(Нов ден, година IV, број 6, стр. 59—68)

1. К'нчов, Џинот, 85—107;

2. К'нчов, Џинот, стр. 105;

3. Стоилов, Книжовници, стр. 53;

4. Стоилов, Приведено дело, стр. 52. Истото мислење за оваа песна го има и М. Арнаудов. Таа е „в същност изкована от фантасија даскал Йордан Джинот." (М. Арнаудов: Раковски като фолклорист, во книгата: Очерки по българския фолклор, София, 1943, стр. 158);

5. Д. Мишев, Едно писмо од прочутия даскал Джинот до Н. П. Тъпчилещов, Минало, Българо-македонско научно списание, I, кн. 2, 1909, стр. 187;

6. Д-р Војислав С. Радовановић, Свети Милош Обилић, Белград, 1929 (Препечатено од „Живот и рад");

7. В. Пундев, Първи стихотворци, София, 1925, стр. 4: "Българските поети от началото на XIX век нямат връзки със старата българска книжнина; те се учат от нови гръцки, руски и главно сръбски образци . . ."

**Обид на Димитрија Миладинов да стане учител во Белград**

(Нов ден, Скопје, година IV, бр. 6, стр. 40—43)

1. Арнаудов, Миладинови; Ив. Хаджов, Братя Димитър и Константин Миладинови, София, 1944 (Библиотека Българска книга, № 15);

2. Мостарскиот владика кај кого бил писар Д. Миладинов бил Григорија, Грк. Григорија доаѓа во Мостар на 17. II. 1855 г. и таму останува до 19 април 1860. „Кажу да није знао готово ни једне српске речи" (Д-р Владимир Ћоровић, Мостар и његова српска православна општина, Белград, 1939, стр. 58);

3. Жинзифов, Миладинови. Статијата на Жинзифова била (прво) печатена во московскиот седмичник „День" за 1862, откаде е препечатена во „Родное племя" Москва, 1878, кн. 2, стр. 263—288;

4. Во време на престојот на Д. Миладинова во Мостар, на 28 февруари 1856 год. беше објавен таму султановиот Хатихумајум кој, настанат под психозата и решенијата на Кримската војна и Парискиот мир, формално ја признаваше рамноправноста меѓу муслиманите и христијаните. Едно од решенијата на Хатихумајумот велеше дека владиците отсега натаму ќе се плаќаат од султановата каса и дека тие нема веќе да собираат од народот за себе награда, што беше омразена кај народот и поради грубостите и насилствата со кои се споведуваше; само што одредбите на Хатихумајумот беа мртво слово на хартија (в. Ћоровић, Мостар . . . стр. 58), Односите останаа исти и владиците не се одрекоа од доходната за нив пракса. За постапките на мостарскиот владика Григорија доволно јасно збори решението на Димитрија Миладинов, кога решил. поради нечо-

вечното постапување на Григорија спрема населението, да го прекине својот зависен работен однос не само спрема владиката Григорија, туку и да донесе решение воопшто да не соработува веќе кај фанариотите: „. . . да си даде збор никога за напред и за никакви блага да не служи на фанариотите", како не' известува Жинзифов (Жинзифов, Миладинови, св. 7, стр. 21);

5. Жинзифов, Миладинови, св. 7, стр. 21; за да го издигнѣ што повеќе патриотизмот на Д. Миладинова, еден од неговитѣ биографи, Никола Табаков, во предговорот на делата на браќа Миладиновци (Миладиновци, Съчинения, стр. 10), вака го прикажува овој момент од животот на Димитрија Миладинов: „В Карловци той се сближи с преподавателите в **духовната семинария**, които му предлагали да завземе катедрата по гръцки език, **но работите в отечеството му го викали за поусилена дейност; затова той отказал** и от австрийска Сърбия (!) преминал в Белград" (курзивот мој).

6. Ст. Станимиров, Реч произнесена в софийската Държавна класическа гимназия на 11 януари 1887, в спомен за братя Миладинови, Софија, 1887, стр. 29;

7. Жинзифов, Миладинови, св. 7, стр. 21;

8. Јевтимије Аврамовиќ само во таа, 1856, година, кога во Белград пребивал Д. Миладинов, издал две школски книги: Граматика старогрчког или елинског језика . . . и Читанка новогрчког језика, за употребу трговачке школе; инаку во 1855 година издал и една Граматика новогрчког језика. Како специјалист за грчки јазик Ј. Аврамовиќ бил често употребуван во Друштво Српске словесности.

### Димитрија Миладинов како собирач на книжевно-историски споменици

(Нов ден, година IV, број 6, стр. 43—46)

1. Види го писмото од Димитрија Миладинов од 20 август 1852 година, од Битола, упатено до Александар Егзарх, (Миладиновци, Съчинения, стр. 30—31).

### За подобро познавање на браќа Миладиновци

(Нов ден, година VI, св. 1—2, 1950, стр. 44—52)

1. Македонски преглед, година III, книга 2, стр. 60;

2. Од весникот Мир препечатено во книгата на Царевна Миладинова-Алексиева, Епоха, земя и хора, Софија, 1939 стр. 203—204;

4. Миладиновци, Съчинения, 58—60);

5. Царевна Миладинова-Алексиева, Епоха . . . стр. 30.

### Местото на браќата Миладиновци во историјата на македонската книжевност

(Современост, год. II, 1952, бр. 1—2, стр. 1—20)

1. За прогоните, на коишто бил изложен Цинот од Аксентија, ни зборува нашиот преродбеник и во писмото што го упатил на Н. П. Т'пчилештов, а кое писмо го објавил Д. Мишев во списанието „Минало", год. I, книга 2, стр. 187—202. Во тоа писмо, кое е оригинално писмо на Цинот, а не „копие", како претполага Мишев, нашиот преродбеник еве како се искажа за митрополитот Аксентија: „Гонение с безчестие од Митрополита Авксентија болгарина безкнижнаго.

Разорение на училищтето ми от Истаго.

Разни безчестии от сущтаго.

Неучението и простотата на отечеството от пострекании Авксентиеви силно ме гони, но и оно само незнае за каква причина". Писмото е од 12 април 1863 г., и пишувано е во прогонство, во Г'узел Хисар.

### Григор С. Прличе — поет и борец

(Културен живот, Скопје, година III, 1951 бр. 3, стр. 1, 4)

1. Презимето на авторот на „Сердарот" во неговите книжевни дела и во научните студии и книжевни истории се јавува во следниве форми: Парличе, Парлицис, Перлицис, Ставридис (сите овие форми ги употребувал Прличе кога пишувал грчки; од технички причини овдека ги транскрибувам со наша азбука), Прличев (главно кај Бугарите), Прлинчевић и Прљинчев (кај Србите).

Приватните писма нашиот поет ги потпишувал: Прличе и Прличев (вака за да изгледа книжевно).

Во Охрид народот го викал и го вика нашиот поет: П р л и ч е, според обичајот, како што се викале (и денеска, и службено што се викаат): Каневче, Групче, Аџишче, Филипче, Рупе, Пирузе, Симонче, Скопаче, (Миле Скопаче бил интимен пријател на Г. Прличе), Коцо, Кулјан, Точко, Чадо, Чипан, Чудо и др.

Сметам дека е најправилно да се употребува н а р о д н и о т облик, што го употребувал многу често и самиот — П р л и ч е; поради тоа и јас го употребувам овој облик од презимето на нашиот поет на овие С т р а н и ц и.

## СОДРЖИНА

Х. Поленаковиќ
**Страници од македонската книжевност**
*
Техничка редакција
Тодор Димитровски и Кочо Пендов
*
Издавач: „Кочо Рацин“, издавачко претпријатие за уметничка литература
*
март 1952 год.
Тираж 3.000 примерци. Печатница „Гоце Делчев“ II (444) — Скопје,

## Забележани печатни грешки

| Стр. | Ред | | Стои | Треба |
|---|---|---|---|---|
| 14 | 18 | озг. | Болгарскй | Болгарскіја |
| 48 | 18 | „ | во Русија | од Русија |
| 64 | 21 | озд. | умотворби | народни умотворби |
| 65 | 5 | „ | 67—68 | 65—66 |
| 74 | 14 | озг. | овдека | овде-онде |
| 74 | 9 | озд. | Иво | Иов |
| 81 | 22 | треба: | Крчовски се огледува и во правилното негово подредување | |
| 93 | 19 | озг. | народи | народни |
| 96 | 4 | „ | одбирање | одбивање |
| 96 | 14 | озд. | (Пеј)чиновиќ | (Пеј)чиновиќево |
| 112 | 18 | „ | известено | известно |
| 128 | 11 | „ | н у к а | н а у к а |
| 141 | 3 | „ | каде и | каде е |
| 144 | 14 | озг. | 1951 | 1851 |
| 151 | 21 | озд. | ди | ни |
| 155 | 3 | „ | 26 | 29 |
| 162 | 22 | „ | изволено | изволело |
| 179 | 12 | „ | други тоа | други поради тоа |